ФИЛОЗОФСКИ ФАКУЛТЕТ НА УНИВЕРЗИТЕТОТ — СКОПЈЕ
FACULTÉ DE PHILOSOPHIE DE L'UNIVERSITÉ DE SKOPJE
III. КНИЖЕВНОСТ И ЈАЗИК

# ГОДИШЕН ЗБОРНИК

## ANNUAIRE

КНИГА 23 TOME

СКОПЈЕ — SKOPJE
1971

ФИЛОЗОФСКИ ФАКУЛТЕТ НА УНИВЕРЗИТЕТОТ — СКОПЈЕ
FACULTÉ DE PHILOSOPHIE DE L'UNIVERSITÉ DE SKOPJE
III. КНИЖЕВНОСТ И ЈАЗИК

# ГОДИШЕН ЗБОРНИК

## ANNUAIRE

КНИГА 23 TOME

СКОПЈЕ — SKOPJE
1971

## СОДРЖИНА

### III. КНИЖЕВНОСТ И ЈАЗИК

Ташко БЕЛЧЕВ

## РОМАНОТ „БОСНА“ ОД МИХАЛ ЧАЈКОВСКИ[1])

Михал Чајковски е роден 29-IX-1804 год. во Хољчинец на Украина. Произлегува од полско благородничко семејство тесно поврзано со културната традиција на Козаците (испреплетена со полската култура на исток). Од полската критика најчесто е наречуван „полски благородник со козакско срце“, и навистина не погрешил Зигмунт Крашински (1812—1859) кога го определил како таков. М. Чајковски живеел повеќе во светот на фантазијата, бил човек на сабјата и перото, пишувал повеќе на „колено“. Уште пред ноемврискотo востание (1831), во кое ќе земе живо учество, тој ќе ги ослободи крепосниците од своето доста големо земјиште. Во востанатата полска армија служел како поручник и бил одликуван со орден на храброст. Како потомок на богато семејство добил салонско-лицејско образование (Чајковски го завршил лицејот во Бердичов). Потоа се запишал на Варшавскиот универзитет, но смртта на мајка му и Ноемврискотo востание биле причина да се посвети на „сабјата и перото“. Еве неколку од неговите поважни дела напишани со наполно оригинален стил кои ќе му донесат писателска слава и ќе го стават во редот на најдобрите полски прозаици во периодот на романтизмот: „Козакски повести“ (Powieści Kozackie) (1837), „Вернихора“ (1838), (Wernyhora) „Крџали“ (Kirdżali) (1839), „Стефан Чарњецки“ (Stefan Czarniecki) (1840), „Ана“ (Anna) (1840), „Гавенди“ (Gawędy) (1840), „Кошовата“ (Koszowata) (1841), „Украинки“ (Ukrainki) (1841), „Овручанин“ (Owruczanin) (1844), „Бугарија“ (Buxgarja) (1872), „Немолак“ (Nemołaka) (1873), „Козакството во Турција“ (Kozaczyzna w Turcji) (1875). Романот „Босна“ (Bośnia) завршен 1871 год. е од големо значење за историјата на југословенските народи и до ден денес остана необјавен на полски јазик.

Како војник и активен учесник во Ноемврискотo востание целиот свој живот ќе го посвети за ослободителнотo дело на поробените словенски народи. Заедно со кнезот Адам Чарториски и големиот полски поет Адам Мицкјевич се спротивставил на рус-

[1]) Michal Czajkowski.

киот панславизам и со помошта на Козаците настојувал да создаде словенска армија со цел да ги ослободи сите поробени Словени и да создаде голема словенска федерација, со главен град Киев.

## I

„Босна“ е најинтересниот роман помеѓу сите други балкански романи на Чаіковски напишани во вториот период на неговото творештво. Но ете, уште преовладува старото мислење на критичарот Грабовски и биографот на Чајковски Равита Гаврoњски дека тие книги немаат никакво значење за полската литература. Гаврoњски, дури се однесуваше рамнодушно кон целокупното литературно творештво на писателот.

Романот „Босна“ беше завршен на 31 мај 1871 година. Тој по конструкција е сличен на романот „Бугарија“ иако од уметничка гледна точка стои на повисоко ниво. Чајковски во него има почиста акција, благодарејќи на тоа што повеќе водел сметка за главните јунаци (посебно за двете љубовни нишки: Златица — Џафер Беширевиќ и Сребрница — Али Крупиќ. Ако во романот „Бугарија“, главната поента на книгата беше куќата на стариот ајдутин Стефан со неговите три внуки, во романот „Босна“ тоа ќе биде куќата на босанскиот патриот Хасан со неговите две ќерки — Златица и Сребрница.

Во овој роман Хасан гине како жртва на својата неутралност и на своето достоинство во едно бурно и решавачко време за судбината на Босна.

Бидејќи и овој роман се смета за историски ќе треба да наведеме дека акцијата се движи во временскиот простор од 1834 до 1851 година, а тоа е периодот на бурните политички настани. (За нив Чајковски слушал во Париз и ги доживувал лично како претставител на Отоманската империја, во својство на дипломат и политичар во составот на политичката агенција на кнезот Адам Чарториски.) Иако во овој роман Чајковски сосем малку зборува за битот на Босанците сепак, историските настани во него ги сликал од непосредна близина и наспроти неговата позната тенденциозност во романот „Бугарија“, со која го намалува значењето на народноослободителното движење на балканските народи, овие слики се наполно реални и вистинити.

Тука, од политичка гледна точка, пак е присутен односот спрема Јануарското востание (1863) во Полска и востанието на Босанците,[2]) поконкретно, востанието што го покренаа босанските благородници со цел да ги сочуваат своите привилегирани позиции во Отоманската империја. Чајковски тие настани ги сликал по пат на непосредни сведоштва, кажувајќи во своите дигресии, дека не биле неопходни борбите против султанот и Отоманската

---

[2]) Збор станува за Босанското востание 1831—1839 год.

империја. Становиштето на Чајковски беше дека јужните Словени ќе се здобијат со независност само во рамките на Отоманската империја и добрата волја на султанот, потомок по женска линија од родот на Немањиќи.

Од политичка гледна точка, на релацијата Јануарското востание во Полска и Босанското востание, Јуљуш Кијас романот „Босна" го разгледува како трет дел од „трилогијата" посветена на спомнатото полско востание од 1863 година.[3])

Времето кога е пишуван романот „Босна" се смета за пресломен период во политичката биографија на Чајковски. Неговите словенофилски идеи крахираа заедно со поразот на францускиот „гениј" по Пруско-француската војна (1871) год. како и со ослабнувањето на Турција како држава на која се надеваше дека со нејзината помош може да биде ослободена и Полска, бидејќи јужнословенското и западнословенското обединување се „базираше" пред сè на интересите на Отоманската империја и веруваше сè до оној момент во таа „сила" Чајковски кога го пишуваше романот „Босна" и го дедицирал на својот син:

„На Адам Чајковски, мајор при словенските Козаци во Отоманска империја, таткото кој му служеше на словенското дело над четириесет години, го посветува овој свој труд на синот кој ќе му служи и понатаму на тоа свето дело — ако сака господ. — Авторот. На 31 мај 1871 год. — Цариград."

Истата таа година, како што е познато, Чајковски чекаше одговор од руската амбасада: ќе го примат ли неговиот син Адам и него во Русија или ќе ги живее последните свои години како пензионер во Турција. Во таа смисла, Чајковски, правеше постапки но не веруваше дека еден ден ќе му биде опростено од рускиот цар. Изгледа, откако Чајковски се преселил во својот Киев и се настанил на неговиот вратен имот, му текнало дека при едно издавање на романот „Босна" дедикацијата не е соодветна во неговата нова положба па ја пречкртал и напишал нова:

„На Адам Чајковски, штабсротмајстер на кавалеријата на Руската империја — таткото го посветува овој свој труд на синот — Авторот."

---

[3]) Јуљуш Кијас, „Балканските романи на Михал Чајковски" (Juliúsi Kijas, „Powieści balkanskie M. Czajkowskiego), Памјентник Словјањски, XIII том, стр. 72. Во романот „Босна", според мислењето на Кијас, има алузија на Јануарското востание, но таа е позамаскирана и не така отворено искажана како што беше во романот „Бугарија". Во романот „Босна" постојат два лагера — согласувачкиот, кој ги поткрепува реформите на окупаторската влада и вториот, лагер кој се спротивставува. Ова нè потсеќа на согласувачката политика на грофот Вјељопољски и патриотскиот став на востаничките кругови. Освен тоа, доделувањето на земјата на босанските селани по задушувањето на вооруженото востание против Отоманската империја, која им припаѓаше до тогаш на богатите господа, ни го припомнуваа открепоснувањето на полските селани во Конгресното Кралство 1864 година.

Изгледа дека овој ракопис Чајковски го испратил на печатење во некоја од руските редакции. Ова се констатира од забелешките на цензурата на поодделни места и дата — 8 февруари 1872 год. Бидејќи цензурата не напишала дали се прифаќа или не ракописот за печат, доцентот на Краковскиот универзитет д-р Јуљуш Кијас ја разгледува оваа книга (ракопис) како воопшто не издадена, но ова го демантира Ванда Смоховска.[4])

Кијас за овој роман вели дека во споредба со другите балкански романи напишани 1871 год. стои највисоко и дека тој не е толку невкусен памфлет, како двата претходни романи, дека во неговата акција нема големи отстапувања. Композицијата на романот е поуспешна во споредба со таа на „Немолак" и „Бугарија" и на крајот Кијас жали зошто овој роман да остане необјавен.[4a])

## II

Најважните настани во романот „Босна" во спомнатите две неполни децении (1834—1851), тоа се непрестаните борби на Босанците против Турската империја, воведување на војнички „низам" (ред), како средство за смирување на ситуацијата во босанската земја. Како резултат на тие борби Турците се принудени да прокламираат „тантимат" (устав) кој означуваше дефинитивен крај на феудалното општество во овој дел како и во целата Турска империја. Периодот од 1834 год. до 1851 год. се смета за победоносен, за заменување на феудализмот со новото прогресивно капиталистичко општество. На овој прогрес во Босна се противставува херцеговачкиот Херц Стољчевиќ Али-паша.[5])

Осман паша го застапува становиштето на Отоманската порта, то ест „низам-от" (редот) и „танзимаз-от" (уставот), а против нea истапуваат босанските благородници (Турци и Босанци) на чело со херцеговинскиот Херц Стољчевиќ кои се укрепуваат во тврдината Бихач. Босанските благородници се толку јаки што во борбата против нив на помош на Турците им идат австријски и унгарски воени сили. На чело на војските е босанскиот везир Мустафа Бабиќ (Хенри), Босанец по потекло од средината на благородниците. Кијас со право забележува дека Чајковски во својот роман ни го припомнува Конрад Валенрод.[6]) Бабиќ, вистина, служи на босанскиот везир, но тој им е лојален и на босанските благородници. Тој свесно работи против Турците. Успеал на мајсторски начин да го истера од Босна турскиот везир — Тахир-паша, Татарин по

---

[4]) Ванда Смоховска, која минатата есен одбрани докторска дисертација тема творештвото на Чајковски, тврди дека романот „Босна" е објавен на руски јазик.

[4a]) Ј. Кијас, „Босна", непознат роман на Чајковски, Памјентник Словјањски, XI том, стр. 160—173, 1961 година.

[5]) Поглавните јунаци во романот „Босна" имаат двојни имиња.

[6]) Ј. Кијас, „Босна — непознат роман на Чајковски", Памјентник Словјањски, XI том стр. 166.

потекло. Турците откако ја откриле неговата лојалност спрема разбунтуваните босански благородници, го прогнале во Азија. Султанот назначил нов везир — Черкез по потекло и со помошта на Омер-паша, Хрват по потекло, успеал да го задуши востанието на босанските благородници. Хрватот Омер-паша ја зазел тврдината на востаниците Бихаќ, а водачот на разбунтуваните Босанци Стољчевиќ го фатиле жив и го казниле најстрого — со смрт. Вака најкусо изгледа политичката и борбена акција во востанатата Босна, во која по задушувањето на востанието беше наложен „низам-от“ и танзимат-от“. Со тоа босанските благородници престанаа да бидат привилигирана класа. Турците во оваа земја воспоставиле демократски поредок. А султанот Абдул Меџид за да им го покаже на Босанците своето „словенско срце“ наследено од крвта на царот Немањ — прогласил амнестија за сите Босанци.[7]).

Во дигресиите на оваа политичка акција Чајковски го фали српскиот кнез Милош Обреновиќ и целиот негов род. Милош, според Чајковски, ги сакал парите и ги собирал, но не ја заборавал истовремено и Србија, која ја поставил на нозе и ја негувал како најсакано дете.[8])

„Во Белград го нема веќе стариот Милош, а беше тој српски човек — Словен, дај боже такви на камен да се родат. Ја оставил Србија, бидејќи не можеше на крај да излезе со Србите. Милош умре, а Михал тргнал по татко му. Ги снема Обреновиќевци. Сега Српското Кнежевство го предадоа на Карагеоргевиќевсци. Тој (Карагеоргевиќ н.б.) е ѓаур, но човек на Турците“.[9])

Милош и целиот негов род Чајковски го симпатизираше заради големиот српски патриотизам и настојчивост да ја зачува независноста на Србија од руско влијание и наспроти преломните моменти во животот на Чајковски, тој во романот „Босна“ со задоволство се враќа на тие моменти кои оставиле кај него траен впечаток и во вид на ременисценции го овековечил со најсимпатични зборови српскиот деспот.

Босанскиот патриотизам не е изразен само преку борбените благородници, туку и по женска линија. Така на пример Златица кога го лула својот син таа над лулката му пее песна за слободата и старата босанска слава, а Џафир-беј радосен го зема со себе и полн со среќа го качува на коњ, како симбол на иднината на босанската земја.[10])

Чајковски и во романот „Босна“ си останува на своите антишвапски позиции. Тој ги мрази Унгарците, за своето антисловенско настроение и ги предупредува Босанците да не се излажат да паднат под влијанието на Австријците и Унгарците, бидејќи ги чека и нив истата судбина што ги снајде Полјаците.[11])

---

[7]) М. Чајковски, „Босна“ II, стр. 154.
[8]) М. Чајковски, „Босна I“, стр. 152.
[9]) М. Чајковски, „Босна II“, стр. 17.
[10]) Пак таму, стр. 156.
[11]) Пак таму, стр. 17.

Херни за авторот е примерен Босанец, бидејќи тој верно му служи на султанот и исламството и тоа за него е единствен начин да ѝ служи на неговата татковина — Босна.[12])

Во романот „Босна“ наоѓаме и многу елементи од воскреснатата идеја за обединувањето на јужните Словени како одделна политичка сила на Балканот под протекторат на султанот. Народот се прашува дали херцогот Стојчевиќ, кој му бил „верен и на султанот“ и на словенството, ќе се прогласи ли за словенски бан и ќе тргне ли да ја присоедини кон себе Далмација и Црна Гора и да создаде голема крајморска словенска држава. Некои зборувале дека тој ќе се присоедини кон Србија, бидејќи таму го нема веќе Милоша.[13])

Аврам Петрониевиќ, српски пратеник, му предлага на турскиот везир да ги употреби српските оружени сили против разбунтуваните босански благородници. Везирот го ислушал него и се замислил дали тој нема тука да згреши, бидејќи тие (босанските и српските благородници) можат да најдат општ јазик, како христијани со христијани, како Срби со Срби и можат тие заеднички лесно да ги истребат само турските благородници и да побараат да бидат автономни како оние што живеат крај Сава и Дунав.[14])

Чајковски гледа во Босанците сила и сојузник на Полјаците и вели: „Ако Полјакот и Босанецот се спобратимат би било многу подобро, тоа би било среќа за Словените и словенството.“[15])

Чајковски во своите дигресии за Херцеговина е на мислење дека турската власт ќе се зајакне ако им се даде на Босанците поголема слобода. Таму христијаните и муслиманите живеат во согласност и хармонија како браќа, особено откако ги истераа Арнаутите тие докажаа не само дека сакаат туку и можат сами да се управуваат, само да им се дозволи таа управа да биде на свој словенски јазик, според нивните нарави и обичаи. Тука авторот не ги заборавил и усилбите што ги прават Босанците и Херцеговците за просветата. Тие напечатиле српски книги во Белград за нивните деца.[16]) Тоа нешто Србите радо го прават за своите браќа, противставувајќи се на пропагандата во тие земји што ја вршеле „Швабите“, а Хрватите ги повикуваат на помош Полјаците и пак Чајковски го користи случајот да ги нападне оние средини од „Хотел Ламберт“[17]) (Замојски, Чарториски, и др.) за нивната морална и војна помош во 1848 год. на Унгарија, Чајковски Унгарците ги смета за непријатели на Словените и затоа е на мислење дека не треба да се соработува со нив, бидејќи тие од секогаш

---

[12]) М. Чајковски, „Босна II“, стр. 7

[13]) Пак таму, стр. 23.

[14]) Пак таму, стр. 44.

[15]) Пак таму, стр. 45.

[16]) М. Чајковски, „Босна II“, стр. 48—49.

[17]) „Хотел Ламберт“ беше седиштето на Агенцијата на кнезот Адам Чарториски во Париз.

им биле сојузници на Германците. А Агенцијата на Чарториски штом им отишла на помош, таа автоматски се претворила во орудие на Запад и против јужните Словени кои се стараат да се обединат во рамките на Отоманската империја.[18])

Чајковски не ја одобруваше борбата на босанските благородници против турските власти, а безрезервно стоеше на страната на оние Босанци и Херцеговци кои бараа сите текушти проблеми во земјата да ги решаваат преку Отоманската порта. За него непријателите на Турската империја се пријатели блиски на „Швабите", а „Швабите" ги сметаше за најголем непријател на словенското единство и словенизмот воопшто. Со право забележува Јуљуш Кијас дека Чајковски спрема Босна, во истоимениот роман зазема ист таков политички став како што беше и во романот „Бугарија" — спрема таа земја, и им советува на Босанците да ја запрат борбата против Турците и да бараат од нив да им се разрешат сите проблеми во земјата. Значи бара од нив да бидат лојални граѓани на Турската империја.[19])

## III

Романот „Босна", иако сведочи дека Чајковски се губи со својата политичка акција во него како романописател, или поправо речено памфлетизмот на Чајковски не му овозможува да ги прибере своите некогашни творечки способности како романописател, сепак романот „Босна" има таква љубовна линија, која во споредба со таа во романот „Бугарија" и „Немолак" е поистакната.

Љубовниот романс започнува во дворот на босанскиот патриот Хасан-ага кој нè потсеќа на стариот Стефан од романот „Бугарија". Овој старец живее во Пеќ, повлечен од политичкиот живот. Него веќе не го интересираат политичките настани во Босна, тој е рамнодушен кон сите промени па и кон новоназначениот турски везир во неговата земја. Тој има две ќерки и е среќен со нив. Тие всушност во неговиот живот значат сè. Повлечен во старата тврдина, тој е индиферентен спрема настаните надвор од неа. Тука веднаш паѓа в очи и треба да кажеме дека Чајковски речиси воопшто не зборува за битот на тие луѓе и затоа акцијата е сува и исполнета само со најнеопходното за следење на љубовната нишка. Во романот нема ништо друго од нивната средина, како обичаи, нарави, навики и др. — нешто кое зборува дека Чајковски најмалку ја познавал босанската земја и нејзиниот бит.

Хасан-ага прикажан како татко полн со нежност кон своите ќерки, не е ни најмалку типичен Босанец, а уште помалку потурчен Босанец, бидејќи Турците никогаш не воделе грижа за женското чедо, како што го прави тоа стариот Хасан-ага. Во овој случај

---

[18]) М. Чајковски, „Босна II", стр. 50—52.

[19]) Ј. Кијас, „Босна — непознат роман на Чајковски", Памјентник Словјањски, XI том, стр. 166.

Хасан е наполно карактерен полски тип со турско име. За нежноста на таткото спрема своите ќерки сведочат, на прво место, имињата — Златица и Сребрница. Освен двете мили суштества од женски пол сега него не го интересираат ниту државните, ниту политичките настани. Тој дури не излегол да го пречека новиот везир. Хасан сака да биде далеку од проблемите со кои се занимавал на млади години во Босна. Сето ова го оправдува со својата старост. Хасан-ага како да не знае дека строгиот закон на политиката не признава неутралност. Штом еднаш си се замешал во политика не можеш да бидеш рамнодушен човек по однос на везирот. Босанскиот везир, испитувајќи ја кај него лојалноста, како кај Муслиманин и граѓанин на Отоманската империја, го повикал да земе учество во акцијата против Стољчевиќ. Стариот Хасан-ага му откажа, за што и бидува уапсен и попат за Цариград отруен на подол начин. Двете млади ќерки на Хасан-ага, заедно со нивната мајка, новиот везир ги зел во својот харем.

Единствените заинтересирани за судбината на семејството на Хасан тоа се Џафер и Али Крутиќ вљубени во ќерките Златица и Сребрница. Тие организираат крадење на девојките, од харемот и ги враќаат во градот Пеќ. Чајковски на љубовната тема ѝ посветува најголемо внимание и во споредба со другите негови памфлетски романи, романот „Босна“ е во оваа смисла многу поразвиен. Акцијата е сконцентрирана како врз Златица и Џафер, така и врз Сребрница и Али. Младоженците, среќни што ги спасиле девојките од харемот на новиот турски везир во Босна, не се откажуваат од борбите кои непрестано се водат во таа земја.

Во љубовната акција на романот успешно се дадени и некои психолошки моменти, што е карактеристично за романите на Чајковски од вториот период на неговото творештво, но мотивацијата не е таква каква што би сакале да ја видиме. Џафер, по завршувањето на една од борбите во Босна, се враќа кај Златица и среќно живее со неа, сѐ додека не ја напушти куќата за да ги продолжи борбите во востанието. Џафер беше прогласен за водач на заговорниците во Босна. Ја продолжил борбата во Бихаќ, а меѓувреме ја посетил и својата сопруга — Златица. Но ете, започнал да се сомнева во нејзината љубов спрема него, обвинувајќи ја, без секаква основа дека го изневерувала за време на неговата отсутност. Златица со чиста совест никогаш не претпоставуваше дека нејзиниот маж еден ден без да ѝ каже збор ќе ја напушти, тргнувајќи во непознат правец. Било веќе касно да ја докажува својата искреност и верност спрема својот Џафер. По извесно време, од некаде, тој ѝ испраќа акт за развод.

По исчезнувањето на Џафер, востаниците на неговото место го назначиле синот на Златица и Џафер, но бидејќи тој беше неполнолетен, власта ја зеде во своите раце Златица. Таа тргна со својот син за Бихаќ каде што беа утврдени заговорниците, со цел да ја организира одбраната на градот од Омер-паша. Војските

на Омер-паша биле појаки и имало опасност да бидат опколени и заробени, то ест да паднат живи во рацете на Омер-паша. Златица организирала повлекување, но ете бидува нападната од турската армија и е во опасност заедно со една чета востаници. Таа херојски се брани и не се дава. Нејзе ѝ иде напомош коњаник во црна облека на чело на една чета и ги спасува од смртта. Ја зема Златица и нејзиниот син и ја однесува во длабочината на густата шума.

Таинствениот коњаник бил самиот Џафер. Оваа необична случка станала причина за помирување со Златица. Тука Џафер ни го припомнува ликот на Крџали од истоимениот роман во дворот на Милош Обреновиќ, кога се истакнал како одличен борец против Турците, а потоа ѝ се враќа на својата жена Сара.

Психолошкиот момент е повеќе истакнат кај Али и Сребрница. Али исчезнал во време на борбите. Него го сметаат за убиен. Сребрница останала сама со мајка си, а по паѓањето на Пеќ и Тврдината на Крупа, Осман-паша (Скоплевиќ), како водач на победоносните турски војски ја зел Сребрница заедно со нејзината мајка во својот харем. Скоплевиќ се вљубил во Сребрница, а кај неа наишол на взаемност.

„Исчезнатиот“ Али, кого го сметаа за мртов, „воскреснал“ и се вратил, но толку деформисан во лицето што не останало ништо кај него од некогашното убаво момче. Него никој не може да го препознае. Единствено коњот ќе за'ржи, откривајќи го својот некогашен господар. Али страшно ја преживува својата судбина и никогаш не би се осмелил да се појави пред очите на Сребрница. Тој наполно го разбира дека нив ги раздели лошиот случај во борбата — судбината. Љубовта спрема Сребрница во него е уште жива, но ете не сака да ѝ се јави, не сака да ја воскресне кај неа таа взаемна љубов, бидејќи знае дека ќе ѝ го упропасти нејзиниот живот со Скоплевиќ. Единствено што можел да стори, сметајќи дека е негова должност и обврска ако не за друго барем во името на некогашната нејзина љубов спрема него, беше да ѝ испрати писмо заедно со акт за развод. Во писмото ја моли да не бара да го открие неговото присуство меѓу живите. Тој сака да биде мртов за неа.

Меѓувремено Сребрница се омажила за Осман паша, кој беше назначен за везир на градот Солун, по задушувањето на востанието во Босна. Сребрница живее со Осман-паша (Скоплевиќ), но непрестанува да мисли на Али. Таа верува дека Али еден ден мора да ѝ се јави. Решава да го бара. Оди во тврдината на стариот Крупа во Пеќ кај таткото на Али, каде што и го наоѓа тешко ранет. Али умира во нејзините раце. По погребот во Пеќ, Сребрница во придружба на нејзината мајка, се враќа во Солун при својот втор сопруг — Скоплевиќ.

## IV

Босанскиот патриотизам во овој роман носи специфичен карактер. Чајковски својата симпатија им ја поклонува на благородничките слоеви во Босна чиј претставител е стариот Хасан-ага. За него религијата во овој случај нема никакво значење, бидејќи над неа стои нешто посвето и подостојно за почитување, а тоа е татковината — Босна. Од устата на Хасан-ага ќе ги чуеме и следниве карактерни зборови:

„Ние не сме поклоници на една вера, но сме синови на една Босна".[20]) Хасан-ага е потурчен Словен од Босна. Тој го гледа злото, дури и го претчувствува најлошото — смртта. Но си останува на своето, горд, достоен на чесното име Босанец и нема да дигне рака против востанатите Босанци. Хасан-ага ќе го даде и својот живот во името на Босна.

Негов најблизок пријател е Челенка, исто така Босанец, но непотурчен. Тој и кога умира го спомнува името на својот пријател Хасан-ага и го моли господ на христијански начин, да му прости затоа што се спријателил со муслиманин, а на Хасан-ага затоа што од Словен станал Муслиман, променувајќи си ја својата вера. Обата тие се Словени и тоа е најважното во романот „Босна" за Чајковски. Тоа што треба да ги обединува луѓето е заедничкото потекло — словенството. Потценувањето на религијата и религиозното значење во овој роман е така јасно опишано што веднаш паѓа в очи стремежот на Чајковски за оправдување на својата лична положба во која се наоѓаше. Хасан-ага носи во себе многу општи елементи од тие во душата и срцето на авторот. Тој, иако е потурчен, си останува и голем и верен син на Босна. Во душата на Хасан-ага е олицетворен оној својствен за Чајковски патриотизам, кој е принуден да се потурчи во името на најсветото дело во неговиот живот — ослободувањето на Полска и другите поробени Словени, во името на словенизмот. Тој ги сака луѓето што знаат да се жртвуваат за татковината, во дадениов случај, за Босна.

Во врска со овој момент Јуљуш Кијас пишува: „Многу е возможно дека на тој начин Чајковски — Сад'к сакаше да го оправда своето мохамеданство кое потсвесно го мачеше и да означи дека менувајќи ја верата си останал за секогаш Пољак".[21]) Изгледа дека Кијас наполно го разбрал Чајковски и навлегол во суштината на неговата безизлезна положба во која го доведоа полските ултракатолици. Но и самиот Кијас, како католик беше под влијание на веќе создаденото мислење за Чајковски во Полска, и во својата конечна оценка останува мошне претпазлив и во таа смисла тој ќе се помоли на небото со зборовите на Чајковски, посветени за сторениот „греф" на големиот босански патриот Хасан-ага:

---

[20]) М. Чајковски, „Босна I", стр. 6.

[21]) Ј. Кијас, „Босна — непознат роман на Чајковски", Памјентник Словјањски, XI том, стр. 170.

„Боже, не гледај на тоа дека тој е Муслиман, а јас христијанин, но и тој и јас сме Словени.“[22])

Општо земено, Чајковски во романот „Босна“ се стреми да го поткрепи својот познат став дека јужните Словени треба да се обединат, но под знамето на турскиот султан. Тоа е вистина, како што истовремено е вистина и фактот дека Чајковски бара да можат и Словените да имаат свој политички збор. Босна е готова да војува со сите, дури и со самиот господ, и со ѓаволот за да ги сочува своите права. Збор станува за правата на благородниците.[23])

Народ без благородници не е народ и не може да се смета за нација.[24]) Чајковски тука го спомнува полското благородништво кое е газено под нозете на католицизмот и го натерале него да се спобратимува со Унгарците, ги отргнале Полјаците од своите браќа Словени. Полска како народ, како нација се уништува во латинската црква, тие (Полјаците) дури не можат да умрат во својата словенска татковина. Тоа што ги спасило Босанците од католицизмот е Косовската битка, кога според Чајковски, беше спасено словенството. Дури и тие кои станале Муслимани никогаш не престанале да бидат Босанци.[25]) Фалејќи го босанското благородништво дека никогаш не ја заборавило својата татковина, туку секогаш верно со сабјата в раце ја бранело својата чест, си останувало достојно на името босанско благородништво. Чајковски, во врска со ова пишува:

„Тешко на тие луѓе чие благородништво ја ставило сабјата на лакт и ја замениле со литар (тука се подразбира литар „вотка“ — н. б.). Тие како што шпекулираат со своето име така и нацијата ќе ја продадат!“[26]) Последниве благородници кои ги обвинува Чајковски, тоа се полските луѓе што ја довеле својата татковина до пропаст, а тие што ги фали, тоа се босанските благородници од типот на стариот Хасан-ага и Хаџи-Христо. Обата се Словени од Балканот, едниот Муслиман, а другиот христијанин, но двајцата се големи босански патриоти.[27])

## V

Во дигресиите од политички карактер Чајковски ги напаѓа Германците и Унгарците, како најголеми непријатели на словенизмот. Тоа е веќе принцип кај авторот, во сите негови романи од

---

[22]) Пак таму.

[23]) М. Чајковски, „Босна I“, стр. 53.

[24]) М. Чајковски, „Босна II“, стр. 2—3.

[25]) Пак таму.

[26]) Пак таму, стр. 165.

[27]) Треба да се подвлече дека споменатите херои од романот „Босна“ се историски личности. За нив повеќе работи кажува историчарот Милан Вукичевиќ во предговорот на брошурата под наслов: „Фрагменти из политичке историје Б-Х — муслимана“ од Имрахил Џафчиќ, Сараево 1925 год., стр. 55—57.

вториот период. Авторот притоа се расправува со своите лични и општи непријатели, барајќи ја вината на неуспехот, не само на востанијата во Полска, туку и неуспехот на акциите што тој ги вршеше од редовите на агенцијата на кнезот Адам Чарториски и како водач на отоманските Козаци во Турција. Во овој негов роман, наоѓаме и јака доза на симпатија спрема Русите. Тој всушност дефинитивно расчистува со фикс идеите дека обединувањето на јужните Словени во една политичка сила на Балканот и во Европа, не само што не можеше да биде остварена од рамките на Политичката агенција на Чарториски, со помошта на францускиот „гениј“, туку такво нешто не може да се оствари ни во рамките на Отоманската империја. Но ете егоизмот го натерал него јавно да не се откаже од таа мисла поради што тој и натаму го „сопира“ и „попречува“ движењето за ослободувањето на балканските народи од турската власт.[28])

Што да се прави со разбунтуваната Босна? Тоа е општо прашање поставено од Чајковски. Како да се постапи со немирните босански благородници што кренаа на Балканот таков шум. Разните западни посланици во романот „Босна“ имаат различно мислење и даваат различни совети на Турците, а целта им беше една: Да ги погубат бунтовниците. Англискиот амбасадор е на мислење дека Турците треба да го дадат зборот на топовите и да ги убијат бунтовниците со гранати. Французите, некогашните пријатели на Чајковски, од кои бараше помош да ги спаси Словените на Балканот, сега тие предлагаат да ги уништат врзаните бунтовници во „Лисичевите Дупки“ — симбол на подлост и ништожност; австријскиот амбасадор предлага да ги обесат за да не им текни уште еднаш на Босанците да кренат рака и глава против окупаторот. Германскиот претставител советува да се глобат парично тие луѓе, да им ги соберат и последните грошови на босанските благородници, за да не можат друг пат да помислат на оружје.[29]) По ова прашање единствено збор не зема рускиот претставител. Чајковски него тука го наречува „рускиот Словен“. Но ете настојчиво бараат и тој да се искаже:

„Нас така нè обвинија што страв ми е да ја отворам устата: Нас нè наречуваат катили, убијци, варвари, а сепак топови за растрелување на врзани пленици, иако бунтовници, не употребу-

---

[28]) Словенофилските идеи на Чајковски во тоа време доживуваат слом поради неколку причини. Пред сè, поради разочарувањето во францускиот „гениј“, по Пруско-француската војна 1871 година, а особено со фактот на ослабнувањето на Турција како држава. Чајковски порано веруваше дека токму со помошта на последнава ќе биде ослободена и Полска, застапувајќи го ставот дека јужнословенското и западнословенското обединување се „базира“ пред сè на интересите на Отоманската империја. Токму во тој историски момент го пишува Чајковски својот роман „Босна“. Имено тука треба да ги бараме и причините на неговиот прелом како политичар и писател воопшто и посебно за прашањето на балканските Словени.

[29]) М. Чајковски, „Босна II“, стр. 70—71.

ваме. По капитулацијата, тие кои капитулирале, не ги бесиме, туку им простуваме. Ние не ги гориме Черкезите и Чеченците, иако таму има и јами и планини. Пруските казни и законските затвори уште не ги навикнавме, иако праќаме во Сибир — ако се поправат ги враќаме во татковината. И ако имотот им го конфискуваме и секвестрираме — ако се поправат и се покорат тие, им го враќаме. Ние Словените казнуваме на татковски начин, на татковски начин им простуваме, на словенски начин од други пример не земаме и ни најмалку не сакаме да служиме за пример."[30]) Овој цитат може да се смета како извинување за сè што лошо кажал Чајковски против Русите. Тој веќе е на колена пред царот и бара прошка, бара милост.

Со право забележува Кијас дека: „На крајот „Босна" сведочи за русофилство кое се кристализира кај Чајковски сè посилно и појасно во тие години."[31]) Тоа е период кога Франција наполно ослабна и отпадна од списокот на силните држави во Европа. Германците неа ја елиминираа како политичка сила во последната војна. И навистина Чајковски немаше што да очекува сега од францускиот „гениј". Турција исто така беше истоштена и од војната со Русите и од внатрешните политички настани. Единствено Русија претставува за него искра надеж, верувајќи дека таа ќе му прости и ќе му дозволи да ја продолжи битката за обединување на Словените, но сега под знамето на рускиот панславизам.

Босна остана до денес необјавена на полски јазик. Зошто? Одговорот ќе треба да го бараме во лошата репутација на Чајковски во Полска, која ја добил не заради тоа што се откажал од католицизмот (не еден Полјак го сторил ова во името на татковината, за пример да гоземеме генералот Бем, кому наспроти потурчувањето му се слави името и во историјата и во современото секидневие; нема или скоро нема поголем град во Полска што да не го слави името на генералот Бем, со една од улиците, било со некоја од установите), туку затоа што бараше спас за Полска и другите поробени Словени во рамките на словенството; затоа што се опитал да им ја објасни вистинската причина за долговековното ропство на Полјаците, а таа вистина беше горка и неприфатлива за закоравените Католици. И најнакрајот една од причините е таа што Чајковски за своја литературна тематика ги избрал Козаците и јужните Словени.

Нам ништо друго не ни останува освен да се надеваме и да веруваме дека романот „Босна" ќе биде објавен и дека Чајковски ќе си го заземе своето вистинско место во литературната историја на полскиот народ.

---

30) М. Чајковски, „Босна II", стр. 72.

31) J. Кијас, „Босна — непознат роман на М. Чајковски", Памјентник Словјањски, XI том, стр. 171.

Ташко БЕЛЧЕВ

## „БОСНИЯ" — РОМАН МИХАИЛА ЧАЙКОВСКОГО


Резюме

Нет сомнения в том, что роман „Босния" по сравнению с романами второго периода творчества Чайковского в художественном отношении стоит выше всех. Если романы „Болгария" и „Немолак" являются памфлетами и не дают нам права говорить о том, что им присущи характерные черты таланта писателя-романиста Чайковского, то „Босния" радует нас не только скрытым памфлетизмом, но и особенно удачным психологическим и любовным сюжетом в отношении главных персонажей: ЗЛАТИЦА — ДЖАФЕР БЕШИРЕВИЧ, СРЕБРЕНИЦА — АЛИ КРУПИЧ. Эти две любовные линии романа являются чем-то вроде приманки для читателя и привлекают его внимание с начала до конца романа.

Боснийский патриотизм в этом романе имеет особый характер. Симпатии Чайковского были на стороне боснийского дворянства, представителем которого является старй Хасан-ага. Для него в этом случае религия не имеет никакого значения, так как над ней стоит что-то более святое и достойное уважения — это его родина — Босния.

С политической точки зрения, в лирических отступлениях сказывается отношение писателя к январскому восстанию в Польше. В самом деле зта книга посвящена Босснийскому восстанию, точнее восстанию боснийских дворян, целью которых было сохранить свои привилегии, которыми они пользовались в Оттоманской империи. Время, в которое был написан роман „Босния", считается переломным периодом в политической жизни Чайковского. Его прозападные славянофильские идеи потерпели провал вместе с крахом французского „гения" после Прусско-французской войны 1871 года и после ослабления политического влияния Турции, с помощью которой Чайковский наделялся освободить и Польшу, так как объединение южных и западных славян покоилось, по его мнению, прежде всего на интересах Оттоманской империи. В эту силу Чайковский верил до начала работы над романом „Босния".

Ташко БЕЛЧЕВ

# КАЗАКОФИЛЬСТВО МИФАИЛА ЧАЙКОВСКОГА КАК ПЕРВЫЙ ЭТАП В РАЗВИТИИ СЛАВЯНОФИЛЬСТВА В ТВОРЧЕСТВЕ

Казакофильство Михаила Чайковского особенно ярко выражено в его „Мемуарах".

Период молодости в его рассказах под названием „Гавенды" отражен не совсем точно. Совсем по-иному тот же период отражен в „Мемуарах", где он освещает его в некоторой степени в традиции полонизма, противопоставленного в этой стране России.

Чайковский здесь говорит и о панславизме в просвещенной среде, где он вращался. Украинское шляхетство последнего поколения Чайковский изображает в своих „Мемуарах" как защитников польско-казацкой идеи.

Примером для него служит дед Михайло Глембацкий, которого он представляет как интересного человека, по-своему любящего, Польшу и одновременно с гордостью вспоминающего предков, вступивших в Запорожскую Сечь.

Чайковский принадлежал к группе молодых шляхтичей, которые братались с народом, несмотря на то, что народ никогда не сближался с шляхтой. В данном случае под понятием „народ" надо подразумевать крестьянство.

На основе „Мемуаров" Чайковского мы можем сделать вывод, что украинское шляхетство старшего поколения сохранило польские традиции, характеризующиеся патриотизмом и ненавистью к России.

Что касается обычаев, они были сторонниками сарматизма и выступали против влияния Запада, против космополитизма, француз ской моды и т. п.

Молодежь сближалась с народом с целью совместной борьбы за общенациональное благо.

Идейно-политические направления представлены наиболее просвещенными представителями общества (Чайковский здесь имеет в виду профессоров лицеев и гимназий украинских городов и др.). Эти люди были разделены на две партии. Одни стремились создать из казаков рыцарство (имеется в виду вооруженная сила), которое сы рало бы роль бывших крестоносцев или мультанских темпляриусов для славян.

Дтугие проповедовали идею равенства всех людей перед богом. По их мнению, это не было ни шляхетство, ни казачество. Должно было бы существовать украинское право и украинский монарх.

Оба лагеря имели один общий пункт, а именно: они считали, что зло прошлого можно уничтожить при помощи объединения всех славянских народов.[1]

Гавроньский, говоря об этих двух направлениях, думает, что в казачестве преобладают аристократические элементы, властолюбивые, смотревшие на казаков, как на корпорацию, наделенную солдатскими качествами, но не национальными. Казак.-это в действительности шляхтич, рыцарь. А Украина — это крестьянство, толпа, простаки, сборище.

Другое направление было демократическим, вернее демагогическим, близким к славянофилам (которые появились в 1848 году) того времени, когда они с помощью Кирилла и Мефодия стремились создать на земле „божье царство". Именно это реливиозно-демократическое течение, базирующееся на проповеди, что все люди равны глазами бога, утврерждало, что так должно быть с человеческими правами в какой-то России, неопределенной ни географически, ни политически, ни этнографически. Это были люди, играющие словами.

Приверженцы казачества придерживались того, что без казаков и шляхтичей будут царствовать топла, анархия, будут убийства и пожари опустошат Украину. А другие говорили: „Ваше казачество — это кнут в руках сильнейшего".

Надо признать, что и одни, и другие были частично правы и частично неправы, но взаимно дополняли друг друга, ища спасения каждый по-своему, так, как каждый думал и как любил эту страну с рыцарством и славянством.

Чайковский в своих „Мемуарах" говорит, что он все это внимательно слушал и все выучил наизусть, как молитву, как десяток божественных сказаний, и с того дня он постоянно думал о казацко-славянском съезде; каждую ночь ему снились эти высказывания о казачестве, об аристократии, о славянстве, и все это навсегда запечатлелось в его голове. Он рос под влиянием этих взглядов, не отступал от них в своей политической жизни.[2]

И действительно, Чайковский остался таким, каким он был в молодости, верным самому себе. Он не отступал от своих взглядов на казачество даже перед князем Адамом Чарторыйским, которого почитал и признавал самым великим поляком и некоронованным королем. Не отступал ни перед кем, вел споры со всеми, кто не был согласен с его взглядами; говорил, как он умел и мог, о будущем, о силе и о значении казачества, о том, что оно представляет политическую и военную силу, на которую может рассчитывать и опираться славянство, то славянство, которое снилось и о котором всю жизнь мечтал поэт.

На вопрос, поставленный Швейковским в предисловии к „Овручанину": почему Чайковский думал о независимости Украины, а не России? — Ядвига Петровичева отвечает в своей книге „М. Чайковский как писатель-романист":

„Ответ на этот вопрос находится в характеристике обоих политических лагерей. Чайковский никогда не был демократом, был только прогрессивным шляхтичем, занятым национальной, общественной и литературной проблемами. Независимость традициональной Украины ничего не изменила бы в ее общественном устройстве".[3]

Украине надо было заключить договор с Польшей, и, разумеется, она была бы зависима от польского короля так, как это было в ее историческом прошлом.

А демократическая Россия, которая базировалась на основе всеобщего равноправия, не могла как концепция быть принятой Чайковским, потому что это затрагивало интересы шляхтичей, а Чайковского больше тянуло к шляхте, хотя он называл себя казаком. В действительности это не было свойством восточной психологии, так, как думал Швейковский, а было шляхетством. Впрочем, в этом мы удостоверимся немного позже из его генеалогии.[4]

Объединение обоих направлений в славянофильской идеологии не могло произойти, оно лишь было идеалом Чайковского, так как концепция демократической России и всякая другая, подобная ей, была полностью космополитической, без всякого национального признака.[5]

Из всего, рассмотренного выше о „Мемуарах" и высказываниях Гавроньского, Швейковского и Петровичевой, можно сделать вывод, что все они с большой долей сомнения относятся к данному вопросу. Наиболее справедливой до сих пор остается последняя, и особенно, что касается казакофильства и славянофильства Чайковского, несмотря на то, что Петровичева во мновом согласна с Швейковским и Гавроньским. Она в действительности признает справедливость Чайковского. Это видно из высказанного ниже:

„Одновременно среди молодежи, сверстников Чайковского, которая была под влиянием вомантических лозунгов, могли свободно распространяться разные течения, как народничество, украинизм, славянофильство и, наконец, казакофильство. Причины заинтересованности Чайковского этими течениями вполне объяснимы".[6]

Если так, значит Чайковский ничего не выдумывал, только вспоминал в „ Мемуарах" свои младенческие бурные годы. Петровичева оправдывает это его происхождением, потому что его мать была внучкой запорожского гетмана Яна Бжеховецкого, от него в доме Чайковского сохранилось богатое наследство - семь книг, написанных собственноручно на пергаменте. И, по мнению автора, в этом мы должны искать причини казакофильства Чайковского.[7]

Несомненно, в этом есть логика, так как Петровичева, утврждая славянофильство Чайковского, опирается на факти, высказывающие одну истину о причинах зарождения этой идеи, несмотря на то, что она не должна быть неоспорима.

Тогда на очереди возникает вопрос: почему Чайковский до конца не остался на этих позициях, а искал другого выхода, например, в балканофильстве (несмотря на то, что Чайковский кровно не был связан с южными славянами, он больше времени работал над вопросом сближения поляков с балканскими славянами), потом в туркофильстве и, наколец, в славянофильстве и панславизме он пытался найте общий язык с папой, но очень скоро разочаровался и, наконец, возненавидел и самого Черторицкого из-за его вассальства на Западе?

И еще один вопрос: для кого Чайковский все это делал, если не для поляков и всех порабощенных славянских народов вообще? Мы не можем, мы не имеем права свалить все на его „непостоянный" характер, как это пытались сделать многие, „доказывая" его „бесхарактерность" и т. п.

2

Чайковский не оставался долго в Варшаве. Может быть, потому, что в среде варшавской академической молодежи отсуствовала атмосфера, которая была на Украине. Его, видимо, убивала тишина. Он не услышал ни едного слова о казачестве в столице, не нашел воплощения этой идеи в столице Королевства. Или Чайковский не нашел общего языка с этой средой, или их разделяла пропасть.

После смерти матери Михаил был вынужден прекратить учебу. Он должен был взять в свои руки все проблемы, связанные с имением, а их было немало, и они были нелегкими. Часть имения он уступил своим сестрам. В его владении остались земли: Хальчинц, Агатувки и Щемак. Вскоре умер и его дядя, который оставил ему в наследство многие земли, как Чайковский, Шенявки, Кренты Поток и Быковка. В Чайковском находился стекольный завод и в Крепты Потоке — сталелитейный завод.

Это было огромное имение, которое поставило Чайковского в ряды богатых ЗЕМЛЕВЛАДЕЛЬЦЕВ Украины. Если согласится с Гавроньским, который называл Чайковского картежником и расточителем, а он имел для этого деньги, надо бы было искать его в этих, кругах.[8]

Но это было не так. Его мы находим не в среде картежников а в среде самых знаменитых людей того времени. Он стал принципиальным человеком и великим поляком. Его мы встречаем среди первых в рядах восставших в Польше в качестве офицера кавалерии Ноябрьского восстания 1830 года, потом в списке членов Демократического общества в эмиграции, сотрудником князя Адама Чарторыйского и Адама Мицкевича. Он стал автором ряда романов с казацкой и балкано-славянской тематикой. Из казаков он пытался создать общеславянскую армию „будущей" федерации южных и западных влавян.

Стремление стать великим и знаменитым человеком побудило Чайковского принять активное участие в Ноябрьском восстании; и ему было суждено, как и другим эмигрантам, уехать далеко от Украины и

Польши. Чайковский никогда не отказывался от своих идей и стремлений. Прослеживая путь его борьбы, мы встречаем его в среде демократического общества в качестве писателя и в качестве теоретика украинского казачества, теоретика украинской поэзии и вообще культуры казачества.

В декабре 1835 года в Париже состоялся Съезд европейских историков. В нем Чайковский принимал участие как делегат от Демократического общества.[9]

## О ПРОИСХОЖДЕНИИ И ЗНАЧЕНИИ КАЗАКОВ В ДОКЛАДАХ МИХАИЛА ЧАЙКОВСКОГО И ЯНА ЧИНСКОГО.

В вышеупомянутом Конгрессе, целью которого было познакомить широкую общественность с последними достижениями науки и культуры в областях исторических и естественных наук, а также с искусствоведением участвовали англичане, итальянцы, швейцарцы, бельгийцы, испанцы, португальцы, греки, шведы, русские, турки и ОДИН казак, как указывается в отчете Конгресса, в котором не говорится об участии поляков, Говоря об участии Яна Чинского, Ядвига Петровичева пишет, что он принимал участие в Конгрессе как представитель от Демократического общества. Отсуствие его имени можно объяснить или невнимательностью отчитывающихся, или он намеренно не хотел, чтобы упоминалось его имя.

Если мы будем считать справедливым второе утверждение, что вполне реально, потому что Чинский в своем докладе „Каково было казацкое влияние на литературу, науку, искусство и цивилизацию главным образом севера и востока" и вообще в выступлении, которое оставило отрицательное впечатление, поставил Польшу на второе место. Тогда становится ясным, почему Польша в докладе Чинского выступает второстепенно и как антагонистка казачества. Такое отношение Чинского к Польше привело его к невыгодному положению.[10]

В начале своего доклада Чинский подчеркивает цель, с which выступает о казацком вопросе. Он старался, как мог, внушить такой исходный пункт и такое мнение, которые выражал как демократ и республиканец, т.е. мнение представителей того общества, с позиций которого он выступал. По мнению Чайковского, казаки с момента своего появления на берегах Днепра создали один из лучших республиканский строй. В этом можно отметить тенденциозность и односторонность Чинского. Далее Чинский говорит об историческом процессе развития казачества. Он подробно, довольно торжественным тоном говорит о роли и заслугах казачества. Он показывает их смелыми и бесстрашными бойцами в битвах со своими врагами, подобными ханам, султанам и царям. Но одинокие, они не были в состоянии дойти до победного конца, и потому в лице Польши искали союзника. Чинский пишет, что Польша стала для них новой, приспособленной отчизной, что они служили ей верно и преданно до тех пор, пока эта „отчизна"

кажат какви треба да бидат негативните, т.е. со цел за нивно морално исправување. Воопшто, триумфот на доброто и правдата во финалот е оној елемент со кој задолжително е снабдена руската комедија до Гогољ, елемент кој сам по себе упатува на еден идеален свет, се разбира, надвор од секакви уверливи општествено-социјални определби. Оттука на комедиите до Гогољ позитивниот типаж им придавал извесен дидактизам, соопштувајќи им со самото тоа нешто определено. А добронамерноста на позитивните јунаци, какви што тие обично се претставувани, на сета пиеса ѝ придавала исто така некаков успокојувачки, добронамерен тон, сведувајќи ја нејзината идеолошка суштност на некакви однапред определени цврсти критериуми.

2.

Зборувајќи за причините за незадоволството и одвратувањето на публиката од репертоарот на петербургските театри, Гогољ во цитираната статија — „Петербургската сцена...“ објаснува дека и „самиот Молиер, вистински талент... на сцената сега е долг, од сцената досаден. Неговиот план е обмислен вешто, но е обмислен по старите закони, по еден ист образец, дејствието во пиесата е премногу дотерано, составено независно од векот и тогашното време, додека многу од карактерите му припаѓале имено на неговиот век“[3]) (VIII, 554). Во Гоголевите размислувања и погледи за современите барања што се поставуваат пред комедијата, искажани и по многу други поводи, ваквото реагирање е сосем природно и закономерно. Гогољ сметал дека писателот треба да ги извлекува од својот век не само карактерите, туку и „планот“ на дејствието. Главно на ова се сведуваат горенаведените забелешки што Гогољ ги прави на адреса на Молиер, прекорувајќи го дека во своите комедии не ја напуштил традиционалната разработка на „ситуацијата“. За Гоголевиот јасно изразен творечки дух отсуството на творечки импулси кај Молиер (кој е за него „вистински талент“) по однос на структурата на комедијата, било неприемливо. Кај Молиер, „великиот Молиер!... кој така широко и со таква потполност ги разоткриваше своите карактери...“ (VIII, 182), Гогољ согледува недоследност и неусогласеност меѓу современоста на изборот и развивањето на карактерите и несовременоста на „планот“ на дејствието, „обмислен по старите закони, по еден ист образец“. Во случајов Гоголевата мисла ја има предвид „ситуацијата на итрите вљубени“ врз која обично се гради дејствието на Молиеровите комедии и која во сфаќањето на Гогољ делувала одживеано и фалшиво во спојот со современоста на карактерите и со сестраноста на нивната обработка. Но, излегувајќи од Гоголевото сфаќање на комедијата како „опште-

[3]) Курзивот мој — Е. К.

ствено, народно создание“ (V, 143), се наметнува мислата за тоа дека определувањето на писателите за таква „ситуација“ не го задоволувало Гогоља пред сè поради нагласеното внимание во тој случај врз приватните, интимните страни на животот.

Набргу по премиерата на „Ревизор“, под свежите впечатоци од првите критички одзиви за комедијата, Гогољ напишува еден своевиден автокоментар во драмска форма, под наслов „Разотидување од театарот по претставата на новата комедија“[4]) во кој авторот, образложувајќи ги своите теоретски погледи за комедијата, се обидува да го одбрани нејзиното драмско новаторство и творечката своевидност од многубројните напади.

Литераторот, една од личностите во „Разотидување од театарот . . .“, во чии ставови некои од иследувачите на Гоголевото творештво ги гледаат одразени ставовите на реакционерната критика од тоа време (Булгарин, Сенковски и нивните истомисленици), во дијалогот со еден од гледачите, сумирајќи ги своите впечатоци од првата претстава на „Ревизор“, ѝ прави остра забелешка на комедијата дека таа не е ни смешна, ниту доставува некакво задоволство, дека во неа нема „ни заплет, ни дејствие, ниту некаква сообразност“ (V, 140). На истата забелешка од Првиот љубител на уметностите — дека во пиесата нема никаков „заплет“, Вториот љубител на уметностите (изразител на ставовите на самиот Гогољ), одговара: „Да, ако го сфатиме заплетот во онаа смисла во која обично го сфаќаат, т.е. во смисла на љубовна интрига, тогаш заплет навистина нема. Но, се чини дека е веќе време да престанеме да се потпираме на тој вечен заплет. Треба да се загледаме внимателно наоколу. Сè е изменето одамна во светот . . . Зарем немаат денес повеќе електрицитет чинот, паричниот капитал, корисната женидба, одошто љубовта?“ (V, 142).

Застапувајќи го понатаму становиштето дека „со пиесата управува идејата, мислата“, дека „без неа нема единство“ во пиесата, Вториот љубител на уметностите објаснува: „А заплет може да биде сè: самиот ужас, стравот од очекувањето, заканата од законот, што треба да дојде . . .“ (V, 143). На тој начин, објавувајќи се недвосмислено против задолжителната љубовна интрига како единствено можен и сообразен двигател на дејствието, Гогољ во многу свои искажувања решително ќе се залага за тоа „законите на дејствието“ да произлегуваат од суштината на појавите и состојбите во самиот живот. Притоа Гоголевото непријателство не се огра-

[4]) „Разотидување од театарот . . .“ до конечната редакција има релативно долга творечка историја (1836—1842), што зборува за тоа дека проблемите од теоријата на комедијата воопшто и уметничката структура на „Ревизор“ посебно, го преокупирале Гогољ во текот на повеќе години по напишувањето на делото. Со интензивни размислувања на авторот врз споменатите прашања е обележана неговата работа над „Расплетот на Ревизор“ (1846), некои други прилози кон „Ревизор“ за кои ќе стане збор подолу, а една година пред смртта, 1851, Гогољ се зафаќа со уште една меѓу многуте преработки на својата комедија.

ничува само од случаите во кои се работи за „љубовна интрига", туку ја опфаќа општата ориентација на современата драма да раскаже нешто „интересно", „задолжително чудно", несекојдневно, „уште од никого невидено и нечуено". Спротивно на ваквата ориентација Гогољ пред современата драма ќе постави барање „да ги забележи општите елементи на нашето општество, неговите движечки пружини",[5]) а не исклучоците и „чудните" несекојдневни случки (VIII, 555).

За основата на уметничкиот систем на „Ревизор" Гогољ ги избира имено тие „општи елементи" на општеството, „неговите движечки пружини" т.е. најобичните, најсекодневните и заедно со тоа најтипичните појави од животот, она што е заложено во општествено-социјалната суштност на човекот како дел од целото на неговиот век. Тоа Гогољ решил да го даде на показ во својот „Ревизор".

„Централно место во Гоголевото осмислување на современоста од тие години (т.е. од годините на замислата и создавањето на „Ревизор" — Е.К.) зазема — според забелешката на В. Гипиус — не темата за „рускиот спахија" — стопан-земјовладелец, а темата за „рускиот чиновник" во неговата потенцијално-позитивна и негативна варијација како исполнител или нарушител на општествениот долг".[6]) Гоголевото определување за ваквата тема за својата комедија — „неправдите што се прават во оние места и оние случаи, каде од човекот повеќе од сè се бара праведност" („Авторска исповед", VIII, 440), од една страна можеме да го толкуваме со фактот за големото значење што авторот на „Ревизор" му го придавал на прашањето за државната служба не само во 30-те години, туку и на подоцнежните етапи од неговиот живот, изедначувајќи го со проблемот за општествениот долг. Но од друга страна, изборот на провинцискиот град со „движечките пружини" на неговиот живот како предмет на комедијата, му давал доволно можност на авторот уметнички да ги осмисли типичните појави од рускиот живот и на еден поширок план — „да го соберам на еден куп сè она што е лошо во Русија, за кое тогаш знаев" („Авторска исповед", исто таму). Имено во тој зафрлен и заборавен провинциски град, во таа лулка на злоупотребите, самоволијата и неправдите, решавачкиот момент (веста за ревизорот и стравот од него) можел да го собере „општеството" на „еден куп" и да му даде на авторот можност да ги покаже „општите елементи" на животот на тоа општество.

Мислата од „Разотидување од театарот . . .", според која „заплетот треба да ги опфаќа сите лица, а не едно или две, — да се допре до она што ги беспокои повеќе или помалку сите нив" (V, 142)

---

[5]) Курзивот мој — Е. К.

[6]) Н. В. Гоголь. Материалы и исследования. Под ред. В. В. Гиппиуса. 2. АН СССР, М.-Л., 1936, стр. 161.

наоѓа целосна потврда во заплетот на самиот „Ревизор“. Спротивно од „ситуацијата на вљубените“, со нивните интимни перипетии и со домислувањата за нивно надвивање (како пречка на патот до среќата во расплетот), „ситуацијата ревизор“ ѝ е исцело потчинета на општествената атмосфера на Гоголевата комедија. Веќе и самиот излезен пункт на дејствието, неговиот необично смел и оригинален заплет — веста што се пренесува низ градот за пристигнатиот ревизор, упатува на необичните последици што тој настан може да ги има врз мирниот тек на животот во градот. Ревизија! Збор кој означува проверка на „исправноста“ на оние кои и самите се задолжени да се грижат за редот и законот, збор кој во себе крие толку многу непријатности и потреси и предизвикува с е о п ш т о чувство на с т р а в!

Во концепцијата на „ситуацијата ревизор“ стравот во комедијата игра улога на главен двигател на дејствието. Во „Ревизор“ чувството на страв ги опфаќа сите лица зашто, прво, ни едно од нив не ќе може во судбоносниот час на ревизијата да се пофали со исправност и второ, затоа што во Гоголевиот „Ревизор“, за разлика од комедиите на некои од неговите претходници и современици, не постои ни едно лице кое се покајало увидувајќи ги своите грешки и пошло по патот на моралната преродба. Воопшто, една од најсуштествените карактеристики на „Ревизор“ како комедија на новаторски творечки решенија, е ц е л о с н о т о о т с у с т в о н а п о з и т и в н и л и ч н о с т и во неа кои би биле спротивставени на негативните и кои би делувале врз нивното морално исправување. Оваа своевидност на Гоголевиот метод на типизацијата, така генијално усогласена со сите особености на уметничката градба на „Ревизор“, со целокупноста на неговиот драмски систем, била најчесто предмет на жолчните напади од непријателите на книжевното дело на Гогољ. „Разотидување од театарот...“, кое ги коментира и критичките и усните одзиви за „Ревизор“ по неговата прва претстава, обилува со возразувања и прекори упатени на авторот за „несообразност“ поради тоа што за својата комедија во животот на рускиот град не нашол ни една позитивна личност. Може да се рече дека во „Разотидување од театарот...“ всушност најмногу простор и најголемо внимание им е посветено на прашањата за сижето и за позитивниот јунак. Вториот љубител на уметностите, одговарајќи на возразувањата од Првиот и Третиот љубител во врска со отсуството на позитивни личности во комедијата, објаснува: „Зарем сѐ, до најситното својство на душата на подлиот и нечесниот човек веќе не го оцртува ликот на чесниот човек? Зарем сето тоа натрупување на ниskости, отстапувања од законите и правдата не ни покажува јасно што бараат од нас законот, долгот и правдата?“ (V, 143). Во првата редакција на „Разотидување од театарот...“ ние ја наоѓаме истата мисла во нешто поинаква форма и искажана од самиот автор, кој овде се јавува како една од личностите на пиесата: „Вие велите:

„Зошто не е претставен овде макар еден возвишен, благороден човек, на кој би се одморила душата?“ Затоа што б л е д и н и ш т о ж е н б и б и л о в д е д о б р и о т ч о в е к[7]) ...Затоа, што со јаркоста на собраните престапи и пороци веќе сама се оцртува спротивноста во главата на секого. Веќе се обликува полната идеја за праведниот човек во очите на секого и секому му станува достапно и јасно што бара од него вишата влада“ (V, 387—388). Во врска со овој проблем во авторовиот коментар постои и вакво толкување: „Човекот е самољубив: покрај големиот број лоши страни претстави му една добра и тој веќе гордо ќе излезе од театарот“ (V, 147) и слично на ова: „Ако само едно чесно лице беше воведено во комедијата, со сета негова привлечност, то сите до еден би поминале на страната на тоа чесно лице и сосем би заборавиле на оние што сега ги исплашија“ (V, 160).

Па сепак, Гоголевата определба од горенаведениот извадок — „блед и ништожен би бил овде добриот човек“, упатува на мислата дека авторовиот коментар за причините за отсуството на позитивен типаж во „Ревизор“ не се исцрпува само со мислата оти негативното обопштување во него потенцијално ја содржи и идејата за позитивното. Тоа покажува дека Гогољ од времето на „Ревизор“ гледал на животот околу себе од една специфична позиција, т.е. дека во онаа сфера од животот што е предмет на неговата комедија тој не гледал позитивни појави што би можеле да им бидат спротивставени на негативните. Оттука и неговата мисла дека среде огромната и „ужасувачка“ маса носители на негативности и пороци неговиот јунак — носител на доброто, би изгледал „блед и ништожен“. Гогољ и во овој случај, како и обично, јасно ја чувствувал можноста од фалш. Затоа во неговото осмислување на современоста идејата за позитивното не можела да најде помирување со уметничките барања на писателот. Во оваа смисла п о з и ц и ј а т а од која Гогољ го доживува и восприема животот околу себе има суштествено и определувачко значење како за методот на типизацијата кај него, така и за патиштата по кои неговото дело ја соопштува својата уметничка порака.

Во врска со сето ова треба да имаме предвид дека за некаква оформена позитивна социјално-политичка идеологија кај Гогољ од времето на „Ревизор“ не може да станува збор. Тоа се однесува и на Гогољ — мислител и теоретичар и на Гогољ — уметник. Затоа и за Гоголевите литературни остварувања од означеното време може да се рече дека во нив доаѓа до израз авторовата идеологија, но само во нејзините н е г а т и в н и обопштувања. „Позитивните“ обопштувања, доколку воопшто за нив може да станува збор, зашто исцело отсуствуваат од Гоголевите творечки достигања од 30-те години, — тие се само потенцијална тема во

---

[7]) Курзивот мој — Е.К.

нив и не излегуваат надвор од таа сфера. Оттука — закономерното и целосно отсуство на позитивниот типаж и во комедијата „Ревизор“.

Зборувајќи за Гоголевиот аспект на материјалот што е предмет на неговото сликање во овој период, В. Гипиус пишува: „Ако ја бараме макар грубата, но обопштувачка формула за она восприемање на животот што е одразено во Гоголевото творештво од 30-те години, — таа формула ќе биде — „бркотија“. Тоа што на Гоголевите повести им придава изобличувачка сила, — тоа е имено сликањето на стварноста како замрсено клопче на неусогласености, во која ништо не е на своето место. Од Гогољ се исмејани самозадоволните простаци, „добрите животни“, кои и не наслутуваат дека се учесници во таа сеопшта бркотија. Оние пак, чие сознание се издигнува колку и да е повисоко, полудуваат како Поприщчин, или пропаѓаат како Пискарјов, додека Пирогови блаженствуваат. Во упорното враќање кон темата за бркотијата (доведена до границите на гротеската во „Нос“) — се и силата и слабоста на Гогољ. Силата — затоа што Гоголевиот реалистички метод го правел притоа можен одразот на вистинските противречности на современата нему социјална стварност. Слабоста — затоа што, издигнувајќи се до размислувањето за „бркотијата“, до сознанието за нејзината трагикомична сушност, Гогољ не можел да ја објасни неа“.[8])

Во искажувањето на Гипиус мошне луцидно е доловена онаа позиција од која Гогољ го согледува животот на своето време, контроверзноста на неговите текови, неговите противречности. И, во ова смисла, правилно и мошне прецизно иследувачот на Гоголевото творештво, силата и внатрешните можности на неговиот уметнички метод ги доведува во врска со авторовото „упорно враќање кон темата за бркотијата“, затоа што, „изобличувачката сила“ на Гоголевите повести од периодот на 30-те години, како и „одразот на вистинските противречности на современата нему социјална стварност“, се објаснети имено со фактот за сферата на Гоголевите творечки интереси. Но не треба да заборавиме дека овде станува збор за единственост на авторовата позиција, за неделивост на неговото восприемање на животот, па според тоа и за нивни адекватен уметнички одраз во еден стил во кој насекаде е присутен гоголевскиот елемент. Овде се работи за еден своевиден творечки систем, за определен „тип“ на творец кој своите уметнички решенија не ги соопштувал со јазикот на традицијата и, што е уште поважно — не ги заменувал со логички решенија. Од друга страна и мислењето за тоа дека Гогољ не навлегувал во анализа на причините за фактите од „бркотијата“ (искажано уште од Чернишевски и во една или друга варијација повторувано и од подоц-

[8]) Н. В. Гоголь. Материалы и исследования. Под ред. В. В. Гиппиуса. 2. АН СССР, М.-Л., 1936, стр. 163—164.

нежната критика) е точно, зашто самиот факт за појавата, нејзиниот веќе достигнат вид, а не нејзината генеза и развиток; карактерот во неговиот формиран облик, а не неговата еволуција, се предмет на Гоголевите согледувања. Позицијата на Гогољ, со која закономерно е сврзана и авторовата ориентација кон гротескни форми на обопштувањето во низа негови дела, веќе сама по себе, онаква каква што е, не ја управува неговата уметничка мисла кон објаснување на противречностите. Оттука и отсуството во тие години на каков и да е стремеж кај Гогољ да се издигне над бркотијата и да ја надвие на тој начин, што ќе ги објасни нејзините причини и внатрешни закономерности и на таа бркотија во животот ќе ѝ го спротивстави светот на хармоничното. Во оваа смисла Гоголевата комедија до крајот ѝ останува верна на авторовата позиција и на неговата творечка постапка.

Меѓутоа, во врска со „Ревизор“ работата е осложнета со тоа што авторот од своето создание очекувал многу повидлив и поединствен ефект (се разбира, позитивен од гледна точка на високото сфаќање на службата како општествен долг). Од театарот очекувал посебно. За Гогољ од тоа време театарот е „таква катедра од која одеднаш на целата толпа ѝ се чита жива лекција“[9]) (VIII, 186). Во врска со ова да потсетиме уште дека Гогољ е уверен оти смевот е во состојба да го обессили и она кое не може да го надвие никаква сила: „О, смевот е голема работа! Човекот од ништо не се плаши толку колку од смевот. Тој не му го одзема ни животот, ни имотот на виновниот, но тој му ги врзува силите и плашејќи се од смевот, човекот ќе се воздржи од она од што не би се воздржал пред никаква сила“ (VIII, 561).

Размислувањата на Гогољ за суштината и законите на уметничкото творештво, силно почувствуваната потреба од дополнителни авторски коментари кон уметничката фактура на „Ревизор“, ги одразуваат мачителните противречности што ја исполнувале душата на писателот веќе во тоа време, а кои на еден своевиден начин ја одразуваат замрсената состојба и противречностите во самиот живот. Се чини дека во однос на состојбата во самата стварност, како што се гледа од неговото восприемање на животот, Гогољ немал илузии. Во неа тој не гледал, а што е во случајов уште посуштествено, од неа и не земал „обрасци“ за позитивни обопштувања во својата комедија. Меѓутоа стремежот кон трансформација на таа стварност веќе во тие години е силно изразен во размислувањата на Гогољ, за во следните години да прерасне во целосен негов моралистички систем. Оттука во мислите на Гогољ од првата и втората редакција на „Разотидување од театарот...“, за тоа дека естетската смисла на „Ревизор“ и неговата „воспитна“ порака се содржани во неговиот негативен типаж, не

---

[9]) Курзивот мој — Е. К.

треба да гледаме само авторски коментар на неговиот сопствен метод на обопштување, туку и рани знаци на неговите моралистички тенденции како можна компензација за изостанувањето на многуочекуваната единственост на ефектот од „Ревизор“ (спореди: „плашејќи се од смевот, човекот ќе се воздржи и од она од што не би се воздржал пред никаква сила“, или: „со јаркоста на собраните престапи и пороци... веќе се обликува полната идеја за праведниот човек и на секого му станува достапно и јасно што бара од него вишата влада)“[10]), каде „убавото“ и „доброто“ се дадени како полна и веќе достигната идеја.

На овој план ние се среќаваме со една своевидна противречност кај Гогољ: naporedno со продлабочувањето на реалистичките тенденции и достигања на Гоголевата уметност расте и неговата илузија за релативно лесното надвивање на негативностите. Во Гоголевото разбирање, појавите од општествениот живот при сета негова раздробеност, ги обединува во едно цело „општата мисла“ на епохата и нив авторовата уметничка мисла ги доловува имено како такво цело. За совладувањето пак на негативностите и противречностите во тие појави авторот полага особени надежи во оделната, личната добра волја на секој поединец. Но во „Ревизор“ не е даден збир од негативни личности, куп од порочни поединци; во него е покажан фактот за општественото зло во неговата целосност и сеопфатност. Оттука, на пример, граѓаните и трговците кои на прв поглед изгледаат спротивставени на групата на чиновниците во комедијата, всушност во крајниот резултат го комплетираат впечатокот за целосноста на тој колектив како општествено негативен факт. Кај Гогоља нема идеален свет; животот кај него е бркотија со сеопфатни размери и затоа неговите надежи за релативно лесното надвивање на негативното не наоѓаат свое осмислување во текстот на „Ревизор“. Тие се содржани во авторовите коментари кон комедијата и нив, разбирливо, не можеме да ги изедначуваме со силата и тајната на пораката на Гоголевиот уметнички збор.

Првата претстава на „Ревизор“ е дадена на 19 април 1836 г., а на 6 јуни истата година Гогољ отпатувал од Русија. Отпатувал со мачното чувство предизвикано од првите одзиви за „Ревизор“, зашто во тие одзиви тој видел само негативни оцени. Како што во животот околу себе не можел да согледа благороден порив и чесно дело, така и во одзивите за својата творба не видел ни еден позитивен. Во своето писмо до М. С. Шчепкин од 29 април 1836 г. Гогољ ги реди сите сталежи и професии што се кренале против него: „Сите се против мене. Чиновници, луѓе во години и почитувани ме напаѓаат дека за мене нема ништо свето кога сум се осмелил да зборувам така за службените лица. Полицајците се против

---

[10]) Курзивот мој — Е. К.

мене, трговците се против мене, литераторите се против мене“ (XI, 38). Во „Разотидувањето од театарот . . .“, по завршувањето на претставата и разотидувањето на публиката, ние го гледаме авторот сам, обземен од размислувања за она што го слушнал од гледачите: „Сите си отидоа. И колкупати потемно и почудно е сега во мојата душа. Што слушав јас? Прекори, чудни префрлувања за измислени работи. Кај никого срдечно сочувство и дури некаква отворена желба да се покрене иследување и гонење како против човек опасен за општеството и државата“ (V, 386). Гогоља го ужасува сознанието за тоа дека публиката како еден човек востанала во одбрана на пороците и ниските страсти против кои било управено исмејувањето во комедијата, како на нешто неприкосновено и свето.

Таков е епилогот на првиот период од работата на авторот над „Ревизор“. Меѓутоа, Гогоља не престанува да го беспокои мислата за судбината на неговото дело и во следните години од неговиот живот. Следат натамошни негови редакции, дополнувања и преработки, такашто работата над текстот на „Ревизор“ трае вкупно повеќе од шеснаесет години.

3.

Темата за животот на општеството од Гоголевите согледувања во тоа време — како сеопшта бркотија, наоѓа своевиден одраз во комедијата „Ревизор“. Веќе првиот нејзин чин нас нè воведува во најтипичните и страшните за Гогољ појави од таа бркотија, од животот во кој „ништо не е на своето место“: на службените места седат не оние луѓе што треба да седат; тие ги крадат сограѓаните, ја крадат државната каса, најмалку се грижат за исправноста во работата за која се задолжени, а од тоа во многу зависат судбините на луѓето, животот на градот; трговците се предмет на грабежите од претставниците на законот и власта, но и самите, на свој начин, бездушно крадат; ние чувствуваме (вистина, надвор од сценското дејствие), но јасно и недвосмислено, дека и етичкиот облик на граѓанинот, претставникот на најшироките слоеви од тој колектив, треба во општите црти да биде определен и граден според односите во тој живот во кој владеат своеволието и нечовечноста. Бркотијата на тој живот во нејзините секојдневни манифестации, во „Ревизор“ е употполнета со нови моменти кои на „мислата“ на делото ќе ѝ дадат необични можности: ништожниот и ветерничав млад човек е примен од граѓаните на чело со градоначалникот за значајно лице кое дошло во нивниот град со задача да го провери исполнувањето на редот и законот; градоначалникот, кој е во центарот на службените злоупотреби, своеволието и користољубието, во своите мисли веќе се гледа себе во чинот генерал во Петербург. На сето

ова во финалната сцена од „Ревизор“ му е зададен удар кој со една извонредно продлабочена творечка здржаност не е докрај разоткриен во својата содржина и смисла.

Рамките на провинцискиот град во творечката концепција на „Ревизор“ биле оној „минимално-неопходен и заедно со тоа доволен маштаб за обопштување од секаква широчина“[11]), во овој случај за обопштувања од општоруски размери, но истовремено и за такви што ги надминуваат границите на Русија и на Гоголевата епоха. Градот од „Ревизор“, по определбата на самиот Гогољ — „зборниот град“, му давал широки можности на авторот за уметничкото осмислување на онаа тема, во која неговите согледувања ги вклучувале „движечките пружини“ и „општите елементи“ на животот од неговиот век. На оваа мисла упатува, се разбира, во прв ред фактот за неизмерната типичност на сиот тој материјал што влегол во основата на комедијата, осветлен во системот на карактерите, како и во судбините на оние припадници на градскиот колектив што не се предмет на посебни авторови карактеристики. Пред нас се — градоначалникот, кого на животниот пат го раководи основната мисла — да ги прибира и да не ги испушта од рацете благата во животот и кој на тој пат ги угнетува другите, но и самиот не чувствува дека е угнетувач; судијата Љапкин-Тјапкин, кој не е толку грешен во митото како градоначалникот, но кој поради страста (кај него кон ловот), прави голем број разни неправди и самиот не наслутувајќи го тоа; Земљаника, управникот на богоугодните установи, човек во чии постапки има многу лукавство и подлизурство и кој, за да се извлече самиот, не наоѓа друго средство освен да ги упропастува другите; Шпекин, управникот на поштата, човек простодушен до наивност, кој гледа на животот како на збир од интересни истории и кој тие „истории“ за разонода ги чита во распечатените од него писма; Хлопов, надзорникот на училиштата, човек исплашен од честите ревизии и укори и самиот не знаејќи за што; затоа „се плаши од секаква посета како од оган и трепери како лист при веста за ревизорот, макаршто и самиот не знае во што е грешен“[12]) (IV, 115); најпосле Бопчински и Допчински, кај кои страста да раскажат поминала во движечка сила и основен животен стремеж и кои, според објаснението на авторот, „буквално . . . ги исфрлила судбината за туѓи потреби, а не за своите сопствени“.

Укажувајќи на она на што треба да обратат внимание при толкувањето на одделните карактери, Гогољ во самиот почеток на своето „Предупредување за оние што ќе сакаат да го одиграат „Ревизор“ како што треба“, ги потсетува артистите дека „најмногу

---

[11]) Н. В. Гоголь. Материалы и исследования . . . Т. 2, стр. 175.

[12]) Определба на самиот Гогољ од „Предупредување за оние што ќе сакаат да го одиграат „Ревизор“ како што треба“, каде авторот дава објаснувања за главните црти и на другите карактери од комедијата.

треба да се плашат да не паднат во карикатура“ (IV, 112). И во Гоголевите „предупредувања“ ние ги гледаме јунаците од „Ревизор“ како личности земени непосредно од животот, најсекојдневни и најтипични, онакви какви што среќаваме на секој чекор. Но имено во тоа авторот го гледа отежнувањето на задачата на артистот и потребата од негово максимално ангажирање и задлабочување во улогата. На друго место (VIII, 182), зборувајќи за кругот на творечките интересирања на современите писатели, Гогољ укажува на ваквата парадоксална ситуација: според него, она што секојдневно нè окружува, што е неразделно сврзано со нас, што е обично, тоа е достапно само за „длабокиот, великиот, необичниот талент“. Но она што се случува ретко, што е исклучок, тоа „со двете раце го дофаќа просечноста“. Оваа Гоголева мисла исто толку се однесува и на артистите и нивните исполненија. Во својата статија „Последниот ден на Помпеја“ (1834), Гогољ со одушевеност зборува за „тајната музика што е одбележана во обичните, бесчувствените предмети“ во делата од XIX век. Кај Гогоља ние исто така забележуваме една карактеристична за неговиот стил особеност, — во секојдневните, обичните, ништожните и навидум случајни појави да открива поезија и скриено значење.

Во системот на карактерите од „Ревизор“ Гогољ самиот изделил еден, чија интерпретација е најтешка од сите. Тоа е Хлестаков. Во „Предупредување за оние . . .“, тој пишува: „Најтешка од сите е улогата на оној што од исплашениот град е примен за ревизор“ (IV, 116). Но не затоа што Гогољ него го одделувал во своето сознание како најважен меѓу своите јунаци; Гогољ го восприема животот не како збир од повеќе или помалку важни појави, туку како единствен општествен факт во кој с и т е појави се еднакво спределувачки за целото. Гоголевата мисла не ја анализира појавата, не ја мери неа како квалитет, туку како квантитет. Неговата мисла упатува на присутноста на таа појава на еден широк простор од животот, од човековата општествено-социјална суштност. Затоа кај Гогољ нема ништо исклучително. Така е и со Хлестаков и „хлестаковштината“. Артистот што ќе ја толкува улогата на Хлестаков, треба според Гогољ да биде многустран талент. „кој ќе умее да изразува различни црти на човекот, а не некакви постојани, едни исти“ (IV, 118).

Наполно свесното определување на Гогољ за новиот метод на уметничкото осмислување на ликот на Хлестаков е потврдено во низа теоретски искажувања на авторот, во неговите објаснувања во врска со толкувањето на Хлестаков на сцена, како и во работата над одделните редакции од „Ревизор“. Како што видовме, Гогољ свесно се откажал од љубовната интрига, како што во принцип го отфрлил и дуализмот во системот на карактерите. Исто така Гогољ јасно чувствувал дека основната претпоставка за создавањето на такво генијално обопштување какво што е хлестаковштината е — целосното одделување на Хлестаков од шаблоните

на традицијата, во кои карактеристиката на јунакот се сведува на една шематска црта на карактерот. Традиционалниот измамник лаже свесно и преднамерно; тој однапред ја смислува и крои лагата. На оваа основа се гради и сижето на комедијата, поточно фабулните шаблони, во кои лажачот по однапред смислената измама и по нејзиното извршување, е принуден да се извлекува од перипетиите што во врска со тоа настануваат.

Самиот Гогољ, крајно незадоволен од оној Хлестаков што имал можност да го види на првата претстава на „Ревизор" во интерпретација на артистот Дир, ќе најде за потребно да даде свои објаснувања во врска со тој карактер: „Хлестаков сосем не измамува; тој не е лажач по занает; тој самиот заборава дека лаже и речиси самиот верува во она што го зборува" (IV, 99). Авторовото објаснување, како што гледаме, ја потцртува принципиелната разлика на концепцијата на Хлестаков од онаа на традиционалниот измамник. Хлестаков не го измамува градот; него самите граѓани го примаат за ревизор. Тој дури долго време не може да сознае откаде спрема него толку внимание и страхопочитување, зашто, по зборовите на авторот, „Хлестаков сам по себе е ништожен човек. Дури празните луѓе него го наречуваат најпразен. Никогаш во животот нему не му се случило да направи нешто што би било во состојба да го сврти вниманието на некого" (IV, 116). Тој само чувствува пријатност и задоволство гледајќи дека го слушаат, му угодуваат, извршуваат сè што ќе посака. Дури на крајот од дејствието се досетува дека него го примаат за нешто повисоко и позначајно од она што е.

Вака замислен, ликот на Хлестаков претставува едно од најголемите откритија на Гоголевиот творечки гениј. Во комедијата ваквата негова концепција добива длабока осмисленост како основа врз која се гради неисцрпната типичност на хлестаковштината. Не исклучителното и необичното, а секојдневното и она што е на секој чекор околу нас, е доловено од авторот во неговата сеопфатност и собрано во еден лик. Необичното богатство на содржината на тој лик ја одразува состојбата во самиот живот: Хлестаков и хлестаковштината се присутни секаде. „Секој макар за една минута, ако не за неколку минути, бидувал или е Хлестаков... И вештиот гардиски офицер бидува понекогаш Хлестаков, и државникот бидува понекогаш Хлестаков, и нашиот брат, грешниот литератор, бидува понекогаш Хлестаков" (IV, 101), зборува Гогољ, потцртувајќи ја широката типичност на ликот на својот јунак. И кога би Хлестаков бил претставен како свесен и преднамерен лажач, кога би бил осмислен како активен измамник, тогаш тој би упатувал на исклучителните појави во животот, што не се типични за „целото" и не го одразуваат него и во тој случај не би можеле да зборуваме за „хлестаковштината" како широка појава чиј носител е Хлестаков. Вака, даден како целосно спротивставување на традиционалните шаблони, длабоко оригинално за-

мислен и осмислен, ликот на Хлестаков се разоткрива пред нас со своите необично богати можности. Од жителите на градот тој е примен за о н а ш т о н е е. Навидум невозможна и неверојатна ситуација, но која низ формите на гротескното обопштување одразува всушност најтипична појава: работите во животот ги примаме обично не онакви какви што се. Во врска со ова да подвлечеме дека воопшто во восприемањето на гротеската, излегувањето на обичното од нормата во крајниот резултат не упатува на нарушениот вид на појавата, туку на несигурноста и лабилноста на нашата претстава за таа појава. Откога е примен за ревизор, Хлестаков понатаму, потпомогнат од самоизмамата и самиот не знаејќи ја игра таа улога, т.е. и не сакајќи им се претставува на жителите на градот во онаа сушност, во која тие самите го гледаат — нова асоцијација: откога ќе ги примиме работите во еден вид, тие потоа и самите, со сите нивни ознаки ни се претставуваат во тој вид, што значи дека и тие така и з г л е д а а т ако така сме ги примиле. Но не и всушност, а с а м о од нашиот аспект.

За Гогољ Хлестаков е „олицетворена лага". И тоа што авторот во неговиот лик внел богатство од црти, уште еднаш упатува на неговата извонредна типичност, на тоа дека хлестаковштината е присутна во секој агол од животот. Не случајно, на пример, едно од достигањата на конечната редакција од „Ревизор" е репликата на Хлестаков: „Јас љубам да си каснам. Та за тоа живееш, да ги кинеш цветовите на задоволството", во која е одразена неговата животна филозофија — вулгарниот епикуреизам и која така генијално е усогласена со основната концепција на тој лик како „олицетворена лага". Во врска со Хлестаков ужасува имено мислата дека „олицетворение на лагата" е таков обичен човек, земен од секојдневието, кој не е никаков исклучок и ништо необично, туку е насекаде околу нас. Лагата во безграничните свои пројави му дава правец и содржина на животот на кутриот провинциски град; од Хлестаков како „олицетворена лага" завист судбините на жителите на тој град; во негови раце се нивните животи. Во моментот на „силната криза" Гогољ го доловил она што е заедничко за сите нив и што ги обединува во едно цело. Тоа е силата на стравот. Но тоа што стравот е таква сила која нив во решавачкиот момент ги обединува во едно цело, значи дека и во секој од нив живее Хлестаков, макар и со еден дел од неговата сушност. Никаде ни една светла точка на хоризонтот од тој живот кој, според тоа, е повеќе „илузија на животот" (определба на Ап. Григорјев) одошто живот. А силите што делуваат спротивно управени една на друга и ја создаваат „илузијата на животот", разложени се во својата раздробеност на толку широк простор, што во таквиот колосален маштаб тие тешко се доловуваат и објаснуваат. Според точната забелешка на Ј. Ман, овде „е гротескен (ако под гротеска го разбираме не преувеличувањето, а алогизмот) не карактерот на

Хлестаков, а онаа улога што му се паднала. Оние сили што управуваат со неговата судбина и со судбината на другите јунаци од комедијата. Гротескна е илузијата на животот".[13])

Пред страшното лице на тие сили, кои како да доаѓаат од некакво подземје и од кои ништо не е одминато, се затвора оној круг на бркотијата од кој авторот на „Ревизор" не покажува излез. Енормниот степен на деформацијата на животот што е предмет на исмејување, на крајот од комедијата создава некаков сложен впечаток во кој се мешаат неопределени чувства: пред нас одново се јавува Бопчински во неговиот во исто време и комичен и трагичен облик, со неговото неочекувано обраќање кон Хлестаков со молба: „Јас ве молам најпокорно, кога ќе појдете во Петербург да им кажете таму на велможите разни: сенатори и адмирали, дека ете, ваше сијателство, или превосходителство, во таков и таков град живее Петар Иванович Бопчински. Така и кажете: живее Петар Иванович Бопчински."

Молбата на Бопчински е бездруго смешна, ако се има предвид од која личност е искажана и што содржи таа; но имено поради тоа таа предизвикува во исто време и сожалување и некакво придушено чувство на бол за човекот чии „можности" се толкави, што не може да сфати на чија адреса ја упатува тој својата чудна молба. Но тоа се најубавите, поетските моменти од неговиот живот, од оној живот — „илузија", во кој поинаква поезија и не може да има. Бопчински е дел од целото на тој живот, создаден од него, тој е во исто време и потврда и оптужба на тој живот. И ние сознаваме дека Бопчински во животот не е присутен само во онаа светлина во која ни го предлагаат нашите први претстави. Гоголевата уметничка мисла го спојува неиспоивото, „монтира" диспаратни елементи и создава од нив цело, упатувајќи на противречниот, необичниот за нашите претстави и недоловлив за нашиот поглед спој на појавите во самиот живот. Во врска со ова да определиме: авторовата мисла покажува посебен афинитет кон паралелизмот на фактите од животот, кон едновременото возникнување или присутност на две или повеќе појави од разнородни и противречни категории. Оваа особеност, по наше мислење, на Гоголевиот метод му дава можности за реализам од највисок степен.

Положбата во која се најдува на крајот градоначалникот, исто така раѓа кај нас некакво неопределено и нејасно чувство на тага. Но со тоа (што е особено суштествено за процесот на психолошкото восприемање на гротеската) нашиот претходен впечаток и соодветното чувство сврзано со него не исчезнуваат сосем, туку со новиот впечаток и новото чувство прават таква смеса, во која не ги чувствуваме одделно примарните својства на составните еле-

[13]) Ю. Манн. Комедия Гоголя „Ревизор". Изд. „Худлит", Москва, 1966, стр. 66.

менти; во таа смеса тие даваат сосем нов, сложен впечаток и следствено на тоа и ново, сложно чувство. Градоначалникот сознава дека е тешко излажан, притоа од такво ништожно човече како што е Хлестаков! Сознанието за тоа, придружено од страшната вест за вистинскиот ревизор, го доведува во безизлезна положба и предизвикува кај него безмерен ужас. Неочекувано ние сме префрлени на сосем друга линија. Во смевот и чувството на осуда што ги предизвикува тој јунак во текот на сето дејствие, наеднаш поради неговата трагично безизлезна положба, поради сопствената немоќ навреме да ја сфати тешката заблуда, поради енормниот степен на неговиот ужас и бол, — се вмешува нашето нејасно чувство на тага. Оттука Гоголевата мисла искажана по повод на „Мртви души": „Моите јунаци сосем не се злодеи; кога би додал јас само една добра црта на секој од нив, читателот би се помирил со сите нив" (VIII, 293), добива продлабочено значење и по однос на јунаците од „Ревизор". Зашто, над судбините на тие луѓе во нашето сознание израснуваат во сиот страшен и неумолив вид оние сили, што нив ги прават и смешни и трагични и ние сѐ повеќе чувствуваме дека комедијата поминува во трагедија. Од стравот и ужасот се опфатени на крајот сите лица — од градоначалникот до обичниот граѓанин, што извонредно оригинално и силно е изразено со финалната („немата сцена") во која во еден миг се скаменува ц е л а т а група... Што ќе се случи понатаму во животот на таа група, што ја очекува неа со вистинскиот ревизор, од авторот не е покажано. Но тоа што на „мислата" во „Ревизор" не ѝ е даден некаков определен, завршен вид, упатува на бескрајните натамошни можности на таа мисла, на нејзината неисцрпна асоцијативна моќ. Во оваа особеност на Гоголевото дело е содржана тајната на неговата сила, од неа израснува и неговата уметничка порака.

Ефтим КАФЕЦИСКИ

## ПРОБЛЕМАТИКА И СРЕДСТВА ХУДОЖЕСТВЕННОГО ОБОБЩЕНИЯ КОМЕДИИ ГОГОЛЯ „РЕВИЗОР"

### Р е з ю м е

Сопоставляя „Ревизор" с русской комедией до Гоголя, а также с комедиями современных Гоголю писателей, автор данной работы сначала останавливается на необычайной для традиционной комедии широте и общественной значимости материала, являющегося предметом изображения в „Ревизоре", и в связи с этим и на глубокой своеобразности художественной системы гоголевского произведения. Тут же подробно рассматриваются отдельные статьи и комментарии Гоголя, связанные с проблематикой „Ревизора", с целью подчеркнуть в высказываниях автора его сознательное тяготение к общественной тематике, к пробле-

мности и к новаторским творческим решениям и вместо с тем указать на некоторые характерные для Гоголя противоречия, сказавшиеся в этих высказываниях.

С гоголевской позиции восприятия действительности периода создания „Ревизора", общественные противоречия, всеобщая путаница жизни не находили своего объяснения в творчестве писателя 30-х годов, в том числе и в „Ревизоре". Отсюда — вполне закономерен факт, что у него нет попыток их преодоления в художественной системе этих произведений. Между тем, Гоголь — мыслитель того времени, противоречия этой жизни сравнительно легко преодолевает. Это, в свою очередь, указывает на наличие своеобразного у Гоголя противоречия: параллельно с углублением реалистических тенденций в искусстве писателя этих лет растет и его иллюзия о сравнительно легком преодолении отрицательных сторон жизни. В этом автор работы видит сильно выра женное уже в эти годы стремление Гоголя-мыслителя к преобразованию действительности и в связи с этим и ранние проявления его моралистических тенденций.

Позиции Гоголя, его „чувству" жизни в настоящей работе придается весьма существенное и определяющее для всего творчества писателя значение. С ними связываются все особенности творческой манеры Гоголя, вся художественная фактура „Ревизора", гротескные формы обобщений. В связи с этим особое внимание уделяется подчеркнутой направленности мысли художника к параллелизму жизненных фактов, к одновременному возникновению или наличию двух или нескольких явлений разнородных и противоречивых категорий.

Роль Хлестакова в комедии рассматривается автором работы как характерное для поэтики гротеска отступление от нормы, указывающее, как вообще бывает в восприятии гротеска, не на нарушенный вид явления, а на непрочность и шаткость нашего представления о данном явлении.

То, что „мысли" „Ревизора" не придается Гоголем определенный, „завершенный" вид, автором настоящей работы воспринимается как художественная особенность гоголевского произведения, дающая ему самые широкие возможности ассоциаций.

Иванка КОВИЛОСКА-ПОПОСКА

## „ГОЛЕМИОТ ГЕТЗБИ“: УМЕТНИЧКА КОНЦЕПЦИЈА НА Ф. СКОТ ФИЦЏЕРАЛД ЗА НАСОКИТЕ НА АМЕРИКАНСКОТО ОПШТЕСТВО ПОСЛЕ ПРВАТА СВЕТОВНА ВОЈНА

Третиот и најшироко познатиот роман на Фицџералд, Големиот Гетзби, се појавува во печат во април 1925-та година, во годината што е многу плодна за американската литература. Меѓу позабележливите дела што, покрај Големиот Гетзби, се појавуваат оваа година по прв пат спаѓа и кај нас нашироко популаризираната Американска трагедија на Теодор Драјзер, чија тематска основа, аспирациите кон материјално богатство и вклучување во привилегираната класа, е слична на таа во Големиот Гезби. И двата автори третираат, всушност, една традиционална тема во американската литература иако уметничката постапка им е многу различна. Тоа што е заедничко и за едниот и за другиот писател е трагичниот третман на дадената тема.

Првите вообичаени рецензии што уследуваат по објавувањето на Големиот Гетзби високо го оценуваат овој роман, а Фицџералд, неговиот автор, го претставуваат како творец што израснал од „младешко чудо во зрел уметник“.[1] (Во текот на 1925-та Фицџералд ќе наполни дваесет и девет години). Следат и поздравни писма од утврдените и од Фицџералд високо ценети американски писатели од ова време: од Вила Катер, Едит Вортон, Гертруда Стајн и од Т. С. Елиот. Гертруда Стајн пишува дека во романот Фицџералд го рекреира современиот свет со иста сигурност со каква Текери го рекреирал својот во Пенденис и Панаѓур на суета.[2] Т. С. Елиот, кого Фицџералд го сметал за најголемиот жив поет, изрично вели дека Гетзби е првиот чекор што американската проза го прави после Хенри Џејмс.[3]

---

[1] A. Turnbull, Scott Fitzgerald (New York: Scribners, 1962), стр. 149.

[2] F. Scott Fitzgerald, The Crack-up (New York; New Directions, 1959, стр. 308.

[3] Ibid; p. 310.

Од писмото[4] што во врска со својот ракопис Фицџералд го испраќа до уредникот при њујоршката издавачка куќа „Скрибнерз", Максвел Перкинс, дознаваме дека личното искуство на авторот нема да биде проектирано толку непосредно во Големиот Гетзби како во неговите претходни два романи и дека сликата за животот во Америка, што тој овдека ја претставува, ќе биде свесна уметничка концепција за тој живот, а не вистински отсечок од животот, каков што тој се стремел да создаде пред тоа, во своите претходни два романи. Сепак, за потребите на нашето приоѓање кон Големиот Гетзби, како и за историското согледување на материјалот од времето што се користи во него, нужно е да се спомене укажувањата на вториот биограф на Фицџералд, Ендру Трнбул, за адекватноста на сцените во романот со опстановката во која Фицџералд и неговата жена, Зелда Фицџералд, живееле пред тие да заминат за Франција во 1924-та година. Тие укажувања сведочат дека опишаните сцени во романот одговараат на реалните што авторот ги имал пред очи во Њујорк и неговата околина, дека не само местото туку и времето е до најмали ситници, како во облека така и во навики и манири, популарни песни и други поединости, адекватно пренесено. Ова е важен податок за нас во овие години и во овој дел на светот, зашто го потврдува нашиот впечаток дека читајќи го Големиот Гетзби ние учиме за извесни аспекти на животот во Америка во дваесетте години на нашиов век. Што се однесува пак до ликовите, од оваа биографија и за нив се гледа до која мерка тие се претстави на пријателите на Фицџералд од тоа време, на неговата сопруга Зелда, на богата девојка на Фицџералд од студентските дни, Жиневра Кинг, и на самиот него.

За сврхите на нашата студија на романот сметаме дека се доволни овие неколку примедби во однос на животната основа на Големиот Гетзби, зашто самиот факт што го добиваме во споменатото писмо на авторот до Перкинс, дека Фицџералд во овој роман се оддава на чисто креативна работа, ни служи како добар указател за нужната усмереност на нашиот третман на ова дело. Целта на нашиот третман на делото ќе биде, како што наведуваме во насловот, да ја проследиме уметничката концепција на Фицџералд за тоа општество, или, да го искажеме тоа и поинаку, уметничката верзија на Фицџералд за американското општество и патиштата по кои тоа, према сфаќањата на авторот, се движи после Првата световна војна.

Големиот Гетзби е релативно краток роман. Во едицијата на издавачката куќа „Скрибнерз" од 1953 г., што ја користиме овде, тој зафаќа простор од 182 страници. Но овој простор открива многу аспекти на американската сцена по Првата световна

[4] A. Turnbull, ed., The Letters of F. Scott Fitzgerald (New York: Scribners, 1963), p. 163.

џералд ни ја дава во *Гетзби* не е ограничена во простор и време, што зборува во негов прилог, зашто ја шири примената на неговата конкретна содржина.

Отсјаите на Њујорк, што повеќепати ги согледуваме во *Големиот Гетзби*, претставуваат вербален триумф по својата многустрана конкретна евокативност. Тука спаѓаат „белите бездни" (Г. Г., стр. 56) „на метрополата, нејзиното живо, авантуристичко чувство навечер" (Г. Г., стр. 57), Четириесетте улици каjшто во примрак „таксите, по пет во строј, пулсиаат" (Г. Г., стр. 57), Пристаништето Рузвелт, кајшто се гледа „блесок на бродови со црвени појаси на пат за океанот" и каде се протега „калдрмата на едно сиромашно предградие, порабено со темни, уште ненапуштени крчми од избледено-позлатеното време на деветстотите години" (Г. Г., стр. 68). Кога Њујорк „го гледаш од мостот Квинзборо", пишува Фицџералд, „секогаш ти се чини како да го гледаш по прв пат, во неговото прво, страсно веќавање дека ќе ти ги открие сите мистерии и сите убавини на светот" (Г. Г., стр. 69). Станиците, улиците, хотелите, становите, ресторантите, Централниот парк — многуте аспекти на Њујорк — се ненападно, божем попатно, вткаени во делото, а сепак нивните отсјаи се препознаваат како автентични и евокативни. Заедно со раскажувачот, читателот е и „внатре и надвор" од овој локалитет, „истовремено восхитен и одвратен од неисцрпната разновидност на животот". (Г.Г., стр. 36).

Иако сцена на најважните и централните дејствија во *Гетзби* е источниот, најцивилизиран дел на САД, Њујорк со околината, визуелните претстави за Средниот запад, за неговите „досадни, испружени, натечени градови преку Охајо" (Г. Г., стр. 177) не се ретки и ограничени во значењето за општиот план на романот. Во овие претстави акцентот не е врз „житото или прериите, или изгубените шведски градови" (Г. Г., стр. 177), т.е., врз широките физички аспекти на тие предели, туку врз значењето што тие краеви го попримиле за раскажувачот, чие топло огниште е во Минесота и којшто затоа Средниот Запад го доживува низ возбудливите враќања кон него во неговата младост, низ „уличните светилки и ѕвончиците на санките во мразливиот мрак и сенките на венците од прнар што осветлените прозорци ги фрлаат врз снегот" (Г. Г., стр. 177).

Драматичните настани што се случуваат во текот на летото од 1922 год. и ги бележат главните дејствија во романот, ги опфаќаат новиот богаташ од Вест Ег, Гетзби, протагонистот на делото, неговата голема младешка љубов, богата Дејзи Бјукенан, сега жена на Том Бјукенан, најбогатиот колега на раскажувачот Ник од времето на неговите студии во Јеил, самиот раскажувач Ник, девојката што тој ја среќава кај Бјукенанови, при сегашната посета на оваа фамилија, Џордан, Бејкер, како и Миртел Вилсон,

метресата на Том Бјукенан и жена на безнадежно осиромашениот сопственик на автомеханичарска работилница и бензиска пумпа на пат за Њујорк (во „долината на пеплиштата"), Џорџ Вилсон.

Овие податоци укажуваат на социјалната структура што е овде опфатена, а тоа е — крупната банкарска буржоазија (Бјукенанови), аспирантите кон овој сталеж (Ник Каравеј), богатата спортистка Џордан Бејкер, пријателка на Дејзи од младоста од Луизвил, контрабандистите со забранет алкохолен пијалок и фалсификаторите, Џеј Гетзби и Мејер Вулвшајм и бедниот автомеханичар Вилсон со неговата жена Миртел. Од епизодните личности на кои наидуваме нужно е да се спомене еврејската фамилија што доаѓа при крајот на романот да живее и работи во куќата на Гетзби, зашто таа укажува на општествената изолација во која Евреинот честопати се наоѓал во ова време.

Горните податоци не го исцрпуваат светот што го среќаваме во романот (романот, всушност, преку посетителите на приемите кај Гетзби претставува една панорама на големо мноштво луѓе од широк дијапазон на професии и класи), но, сепак, укажуваат на неговата релативна ограниченост. Овој свет, е меѓутоа, раздвижен, во процес на промени, во борба за опстанок и посигурно место во општеството (Н. Каравеј и Вилсонови) и таа борба е една од основните движечки сили во делото, иако не е на преден план. Во таа борба за опстанок и посигурни материјални приходи Вилсонови и доаѓаат во контакт со Том Бјукенан, за конечно да бидат изиграни од него и трагично да завршат. Во оваа сурова борба гледаме дека позициите на поодамна зацврстената буржоазија остануваат нетакнати. Тие што осцилираат горе-долу по општествената скала се ситните сопственици и, потенцијално, новозбогатените.

Битката што е најнепоштедна во делото се води меѓу Том Бјукенан и Џеј Гетзби, утврдената буржоазија и нејзиниот новозбогатен претставник, а неа ја мотивира, надворешно, желбата за принадлежување на најоднегуваниот цвет на оваа класа во романот, Дејзи Бјукенан. (Не само преку името, д е ј з и значи п а р и ч к а, туку и преку очите на другите карактери во романот, Дејзи, честопати, се гледа како цвеќе: „При допирот на неговите усни таа се расцвета пред него како цвеќе и овоплотувањето беше довршено.") (Г. Г., стр. 112).

Во личноста на Дејзи (а и на Џордан Бејкер) се отелотвори многуте значителни нови текови во младото американско општество што Фицџералд ги има согледано (тоа го знаеме од другите негови дела, како и од неговите осврти врз своите дела) како нова карактерна манифестација во повоените услови. Оваа жена не е инхибирана и наивна. Таа има нов стил во односите со машкиот свет, нова слобода во облеката, манирите и држењето во споредба со својата баба. Првата средба со Дејзи во текстот ни ја открива при-

влечноста на овој вид жена што и самиот автор ја чувствувал во своето сопствено животно искуство — во љубовта за Жиневра Кинг, убавата и богата девојка од Чикаго:

„Јас“, раскажува Ник Каравеј, „погледнав повторно во својата братучетка, која почна да ми поставува прашања на својот тивок, возбудлив глас. Тоа беше тој вид глас, којшто увото упорно го следи, како секој изговорен збор да е составен од звукови кои никогаш повеќе не ќе се слушнат. Лицето ѝ беше тажно и мило со нешто светло во него — светли очи и светла страствена уста, но во нејзиниот глас имаше некаква возбуда, која луѓето, коишто ја имаа сакано, тешко ја заборавааа: некоја распеана принуда, некој шепотлив „Чуј“, некои уверување дека штотуку сторила весели, возбудливи работи и дека весели и возбудливи работи лебдеа во воздухот за наредниот час“. (Г. Г., стр. 9—10).

За овој глас на Дејзи, Гетзби, многу покасно, ќе се рече дека е „полн со пари“ (Г. Г., стр. 120) и со тоа ќе ја разреши волшебноста што Ник чувствува дека е содржана во него. Во модулирањето на тој глас се огледува самосвеста за економска обезбеденост и надмоќ, за животните предности коишто Дејзи ги уживала од најраното детство, а ќе продолжи да ги ужива и понатаму, сокривајќи ја, дури и од својот сопствен маж, вистината за прегазувањето на Миртел Вилсон и префрлајќи ја вината врз Гетзби. Во светлината на скриениот злочин, звукот на овој глас ја навестува потенцијалната извештаченост и морална бескрупулозност на овој буржоаски производ. Но многу настани ќе се случат и многу аспекти на Дејзи ќе се откријат пред таа да го заземе своето место во таборот на бескрупулозните покрај својот маж и да биде морално жигосана од раскажувачот Ник.

Богатството има волшебна моќ и тоа ќе го занесе Гетзби уште кога ќе се качи на јахтата на милионерот Ден Коди, „продуктот . . . на сребрените полиња од Невада, од Јукон, од сите трки за метал од седумдесет и петтата наваму“ (Г. Г., стр. 100), и по прв пат ќе се соочи со неговите благодети. Но самото богатство нема да го маѓепса него и да му стане идол, туку тоа ќе биде тој префинет продукт на богатството, Дејзи, златната девојка, кралевата ќерка, високо во белата палата“ (Г. Г., стр. 120) — девојката божем од бајка — и можностите за возвишени романтични доживувања што нему му се чини дека таа ги нуди. Кога веќе, како објект на своите аспирации и обожувања, Гетзби, спонтано и полусвесно, ја избира Дејзи, тој мора да се збогати за да ѝ се доближи. Прав и лесен пат за брзо збогатување не постои па единствениот што му се дава можност да го одбере е незаконскиот, преку контрабанда со забранет пијалок (за време на Прохибицијата од деветсто дваесетте години во САД) и разни фалсификации (чија природа е намерно оставена загадочна од страната на Фицџералд, од разбирливи причини: да не се навлегува во непотребни подроб-

ности за изворите на богатството на Гетзби и да се сочува една мистификација околу нив што ќе ги опседнува неговите гости, а ќе ја сугерира и мистификацијата што, како по правило, ги прати илегалните дејности). И Гетзби го одбира вториот пат без видливо двоумење или снебивање. Но со тоа тој и ќе стане жртва на материјалниот и крајно материјализиран свет, и покрај својата потрага по богатството како средство и покрај својата „романтична спремност за надежи" (Г. Г., стр. 2).

Сфаќањето на Фицџералд за социјалната улога на богатството — една од основните теми на Гетзби — добива кристално чист израз во ликот на Том Бјукенан. Том е баснословно богат. За венчавката во Луизвил со Дејзи тој доаѓа од Чикаго „со сто луѓе во четири приватни коли" и изнајмува „цел спрат во хотелот Мулбах, а на денот пред свадбата тој ѝ" подарува на Дејзи бисер што бил „оценет на триста и педесет илјади долари". Во сообразба со богатството што му овозможува да купи таков подарок, тој се жени за Дејзи со таков „раскош и церемонија каков што во Луизвил до тогаш" (Г. Г., стр. 77) не бил виден.

Благодарение на ова богатство тој се школувал во еден од најбогатите источни универзитети, Јејл, кајшто уживал, уште како студент, огромна „слобода со пари". А кога, веќе оженет, оди од Чикаго за да се насели на исток, тој тоа го чини на начин „што го одзема здивот": со себе донесува цело стадо понии за поло. Пред да ја купат „ведрата, црвено-бела палата во георгијански колонијален стил, со поглед на заливот" и огромен тревник со најразлични цвеќиња и патеки, тие, Том и Дејзи, „немирно се селеле ваму-таму, кајшто се играло поло и се собирал богатиот свет" (Г. Г., стр. 6).

Од позицијата на солидно и наследено богатство Дик гледа со презир и подозрение на тие што се напрегаат да се збогатат или пак се скоро збогатени. Материјално, тој стои највисоко на социјалната скала што е опфатена во Гетзби па, брутален како што е, сурово си поигрува со сопственикот на автомеханичарската работилница, Вилсон, кому му веќава да му даде за продажба еден стар автомобил; потоа, со фотографот МакКи, којшто бара прилика да прави „уметнички" фотографии на „високото" општество на Долгиот Остров; со љубовницата Миртел, којашто ја лаже дека не може да ја земе за жена затоа што Дејзи има, божем, католичка вера, па не му дава развод; и, на крајот, со Гетзби, кого го нарекува „обичен лажливец", „г-ин Никој од Никаде". (Г. Г., стр. 130.)

Своето богатство Том го користи, главно, во две сврхи: да живе раскошно, за што принадлежи и префинет вкус, и да ги задоволува своите физички страсти. По мажачката за Дејзи тој непрестајно се заплеткува со други жени, а во текот на ова драматично лето има изнајмено и наместено стан во Њујорк, кајшто се среќава со својата сегашна метреса, Миртел. Неговиот идеен

и духовен свет го исполнуваат одвратни предрасуди: „Ние сме Нордијци ... и сме ги произвеле сите работи што ја прават цивилизацијата ...“ (Г. Г., стр. 14) изјавува тој најсамоуверено, а пред тоа, „... ако не внимаваме белата раса ќе биде ... сосема преплавена ... Ние, што сме доминантната раса, треба да внимаваме, инаку, овие други раси, ќе ја преземат контролата над работите“. (Г. Г., стр. 13.)

Ликот на Том е претставен со големо мајсторство на концизна карактеризација уште во првата глава на Гетзби. Него прво го гледаме во пантоломи за јавање, застанат „со раширени нозе на предната веранда“ (Г. Г., стр. 7). Сега тој е „јако граден триесет годишен човек со коса како слама и прилично тврда уста со надуен израз. Две заискрени, арогантни очи го доминираат неговото лице ... а кога ќе мрднеше со рамото можеше да се види како под тенкото палто му се преместува цел сплет од мускули. Тоа беше тело со моќ на огромна сила — свирепо тело“ (Г. Г., стр. 7). Презирот е непрестајно присутен во неговиот глас и тој остава впечаток, дури и кај тие што му се мили, како да вели „... немој да мислиш дека моето мислење по овие прашања е конечно ... затоа што јас сум појак и поголем маж од тебе“. (Г .Г., стр. 6.) Покрај неговата ароганција, расизмот и снобизмот, бруталноста, која му е исто така длабоко засадено својство, често доаѓа до израз: тој има обичај со чиста сила, фаќајќи ги под мишка, да ги упати луѓето кајшто наумил или сака. Тој бил еден од „воопшто најсилните краеви што некогаш играле американски фудбал во Њу Хејвн — еден вид национална фигура“ (Г. Г., стр. 6), па ова негово својство потекнува уште од овие негови „славни“ денови како спортист, ако не и од порано.

Секоја посебна појава на Том во романот, низ неговите гестови, зборови и ставови, ја дополнува претставата за него и понатаму го индивидуализира, иако како тип на човек тој е јасен уште од самиот почеток. Големо е мајсторството со кое тој расте и се дополнува како портрет и претставник на неговата класа.

Богатството како тема е присутно во делата на Фицџералд и пред Големиот Гетзби, а ќе најде израз и во подоцнежните раскази како и во романот Блага е ноќта од 1934 година. Еден од аспектите на таа тема, илегалниот пат по кој богатството се акумулира, е изразен во Гетзби преку сознанијата што тука избиваат за њујоркшкото подземје. Овде него го претставува Вулфшајм, човекот којшто го поткупил исходот на натпреварот за првенство на Америка во бејзбол во 1919 г.[6] Тоа

[6] Забелешка: Овие натпревари се одржуваат секоја есен и спаѓаат меѓу најпопуларните спортски приредби во САД. Тие се, воедно, „... секогаш еден од големите коцкарски настани во годината“ (Leo Katcher, The Man Who Fixed the Series, препечатено во The Great Gatsby, a Study. Frederick J. Hoffman. Scribners. New York. 1962, стр. 151). Аферата околу овој настан достигнала размери на национален скандал. Фицџералд го користи А. Ротштајн кој стои зад таа афера, како прототип за Вулфшајм.

подземје е сосема прилагодено на условите на Прохибицијата и акумулира фантастични профити преку својата продажба на забранетите алкохолни пијалоци. Мејер Вулфшајм е педесетина годишен „ситен Евреин со сплескан нос“ (Г. Г., стр. 69), мали очи и голема глава од чии ноздрви се разлеваат бујни влакна. Тој е припрост, често сентиментален човек, но вешт во илегалните деловни махинации и затоа способен да ја одбегне стапицата на Кривичниот закон. Овој познат коцкар од Њујорк, чија дејност во канцелариите на Бродвеј ја камуфлира една произволна фирма, го среќава Гетзби, [како што самиот се присеќава откога Гетзби е убиен и, карактеристично, не сака да се „вмешува на каков и да е начин“ во неговиот погреб, туку одлучува „да остане на страна“, зашто „треба да учиме да го покажуваме нашето пријателство за човека дури е жив, а не откога ќе умре“ (Г. Г., стр. 173)], како „млад мајор, штотуку излезен од војска и целиот прекриен со медали што ги добил од војната . . .“ Гетзби морал да ја носи „униформата зашто немал со што да купи обична цивилна облека“. Вулфшајм го „подигнал од ништо, од дното на бедата“. Со својот проницлив деловен инстинкт тој веднаш приметува „дека тоа е фин младич, со господски манири“ и кога слушнал дека бил во Оксфорд (е „Огсвордски човек“, во негова фразеологија), веднаш сфаќа дека „добро ќе може да го искористи“, па за добро да го камуфлира, го натерува да „ѝ се приклучи на Американската легија“. (Г. Г., стр. 172.)

Гетзби е благородната жртва на овој ганстер и неговиот свет, кој ја совладал вештината на лесна заработувачка на пари, а и на светот на утврдената буржоазија, кон која тој трагично аспирира. По мислењето на Т. Ханзо, што е сосема разбирливо и прифатливо, кариерата на Гетзби претставува една „ . . варијација на американската приказна за успех“.[7] Оваа приказна за успех“ е честа тематска преокупација во американската литература од појавата на автобиографијата, Приказната за мојот живот, на Бенџамин Франклин, американскиот научник, филозоф, писател и државник од 18-от век, па сѐ до денеска.

„Џими мораше да успее“ (Г. Г., стр. 175), вели беспомошниот стар татко на Гетзби, откога создава своја сопствена претстава, полна со илузии, за големото богатство и раскош на својот син. Пред да го искаже овој свој заклучок тој го покажува детскиот план на Гетзби за организирање работниот ден, забележан на празната задна страница од неговата детска книга, кој укажува на раните амбиции на момчето рационално да го користи своето време. Наскоро по овие одлуки, Џејмс Гетз од Северна Дакота (Џ. Гетс му е правото, или „барем легалното“ (стр. 98) име на Гетзби) ќе ги согледа своите родители како „беспомошни фар-

[7] Thomas Hanzo, The Theme and the Narrator of The Great Gatsby, препечатена во The Great Gatsby, a Study. F. J. Hoffman, стр. 286.

мери што не успееле" (Г. Г., стр. 99) во животот и ќе ги напушти зашто „во својата фантазија тој никогаш всушност воопшто не ги беше ни примил како свои родители" (Г. Г., стр. 99). На седумнаесет годишна возраст тој се оддвојува од своето реално потекло, го замислува Џеј Гетзби и на новата претстава за себе што самиот си ја создава ѝ останува верен до крај.

Каква е оваа претстава? Према раскажувачот Ник, „Џеј Гетзби од Вест Ег (w e s t e g g значи з а п а д н о ј а ј ц е; во интерпретација: западен никулец; возможно е, и веројатно, дека авторот му дава симболично значење на ова име како и на Ист Ег: една целина во мало, една микрокозма што го рефлектира козмосот, една трајна западна тенденција), на Лонг Ајланд, изникна од својата п л а т о н с к а претстава за себеси. Тој беше син на Господ — фраза која, ако нешто значи, го значи токму тоа — и тој мора да му се оддаде на делото на својот Татко, с л у ж б а т а на една неизмерна, вулгарна и л а ж л и в а у б а в и н а" (Г. Г., стр. 99) (потцртувањата се мои).

Возможни се, и нудени се, повеќе интерпретации на овој извадок. Засега јас сакам да обрнам малку внимание само врз потцртаните зборови, врз трансценденталната, п л а т о н с к а, претстава на Гетзби за себеси, врз неговата тенденција да живее во светот на својата фантазија (кое е многупати посочено во романот), т.е., врз неговата, во основа, романтична природа; потоа, врз неговата спремност да се даде в о с л у ж б а, и најпосле, врз л а ж л и в а т а у б а в и н а, којашто ја одбира како предмет на таа своја служба. Овие три компоненти ја сочинуваат сржта на Гетзби и треба да ги имаме на ум при нашата оцена на неговиот лик. За да можеме, притоа, појасно да го согледаме, да ја проследиме, уште малку, животната историја со која го снабдува авторот.

Гетзби прави обид да го заработи своето високо образование во еден мал лутерански колеџ во јужна Минесота, но „ужаснат од неговата жестока индиферентност кон ударите на гапаните на неговата судбина, кон самата судбина, и презирајќи ја чистачката работа со која требаше да го плати своето школување" (Г. Г., стр. 100), тој го напушта колеџот само по две недели и пак одлутува кон езерото Супериор (веројатно намерно избрано за да го симболизира тоа што во очите на Гетзби е супериорна содржина). Образованието што може да го стекне, значи, не му одговара на неговиот темперамент и дух секогаш полн со неиздржливи немири, „најнеобични и најфантастични мечти" (Г. Г., стр. 98), што го спопаѓаат ноќе. „Еден цел свет со неопишлив блесок се испредувал од неговиот мозок дури часовникот тика-такал на умивалникот . . ." (Г. Г., стр. 99). На овој свет од Гетзбиевата фантазија најблизок свет во реалноста е тој на богатите, па кон нив, како што рековме, тој неизбежно осцилира. Кај сиво-румениот милионер „со оштро, безизразно лице — пионерот-развратник, кој, во една фаза на американскиот живот, ја врати на источната обала дивата жестина

на граничните блудништа и крчми“ (Г. Г., стр. 101), Ден Коди, (и во овој лик Фицџералд дава увид во еден значаен аспект од историското минато на американската нација), Гетзби се наоѓа во својство на „личен службеник, офицер, капетан на бродот, секретар, па дури и затворничар“ (Г. Г., стр. 101) и овој „аранжман трае пет години“ на крајот од кои Гетзби останува со „тековините на своето единствено образование: нејасните контури на Џеј Гетзби се беа исполниле со содржината на вистинскиот човек!“ (Г. Г., стр. 102).

Овдека, очигледно. нема индикации дека амбициозното момче, Џејмс Гетс, прераснувајќи во младиот човек, сега со променет идентитет, Џеј Гетзби, се здобило со некоја моќ за дискриминација меѓу доброто и лошото, вредното и безвредното.

Потоа, облечен во непросирниот плашт на својата војничка униформа, тој ја среќава Дејзи, се заљубува во неа и наоѓа „дека се оддал себе си на вечно лутање по својот грал“ (Г. Г., стр. 149). Оваа метафора, христјанска по потекло, како и повеќето споредби во романот, ја потенцира јачината на оддавањето на Гетзби, т.е., потенцијалната големина на неговата с л у ж б а. Објектот на ова негово оддавање, „иконата“ (пак религиозна претстава) на неговото обожување, станува, значи, „Дејзи, која блештеше како сребро, сигурна и горда, високо над спарните борби на сиромашните“ (Г. Г., стр. 150). Воедно, Гетзби ја сфаќа со сета можна јачина „младоста и мистеријата што богатството ја затвора и сочувува, ја сфаќа свежината на многуте облеки“ (Г. Г., стр. 150), т.е. огромната моќ на богатството и неговиот површински сјај.

По некое време откога заминува во војната Гетзби ја губи Дејзи, а таму, наполу барајќи да загине, постигнува големи успеси и се здобива со многу одликувања. Од Оксфорд, каде ја дознава веста за мажачката на Дејзи, се враќа право во Луизвил, на сега тажната сцена на своето најголемо љубовно доживување, свесен дека во него го изгубил своето најсвежо и најголемо чувство.

Непоправливиот илузионер, Гетзби, не може да се помири со овој губиток; светот на Дејзи останува единствениот свет во кој тој ќе бара граѓанско право. Затоа, неговата водечка амбиција сега е „да го повтори минатото“ (Г. Г., стр. 111), да ја земе Дејзи од белите порти на нејзиниот весел и мистериозен дом, како пет години да не профучиле неповратно. Тој не е доволно реалистичен и интелигентен за да сфати дека минатото не е еден изгубен предмет којшто може да се купи назад.

Кога по прв пат го гледаме Гетзби во романот, при крајот на првата глава, тој ги протегнува „своите раце кон темната вода на чуден начин“ (Г. Г., стр. 21). Ништо нема во тој темен правец, „освен една единствена зелена светилка, малецка и многу оддалечена, што веројатно го означуваше крајот на некој док“. (Г. Г., стр. 22.)

Зелената светилка, дознаваме покасно, го означува пристаништето на Дејзиниот сегашен дом, бојата — свежината на Гетзбиевото чезнеење за неа, а позата во која го здогледуваме Гетзби, — квалитетот на неговото чувство за Дејзи. Тоа е сакање кое најпрецизно го изразува овој Гетзбиев акт на обожување, на кревање рацете како, божем, према една семоќна сила. Затоа, религиозните слики, метафори и симболи, со кои Г е т з б и обилува, се толку соодветни за основните значења во романот.

Почнувајќи од третата глава, кога Гетзби по прв пат активно влегува во дејствието на романот, тој е непрестајно присутен во него, сè до крајот (до деветтата глава), било преку сегашни или минати настани (оние на кои ние до сега се задржувавме). Низ сегашните настани пратиме многу аспекти на неговиот лик. Тој е, најпрвин, мистериозниот млад сопственик на палатата на самиот крај на Вест Ег, човекот „што приредува раскошни приеми" (Г. Г., стр. 49) и игранки, со најновите џес пеачи и оркестри, кои се продолжуваат до зорите. Покасно учиме дека ова спектакуларна врева, свет, јадења и пиења се приредуваат за да се привлече вниманието на Дејзи. Првиот поглед од блиску врз Гетзби ни открива „една од оние ретки насмевки со квалитет на вечно храбрење, на каква можете да наидете само четири-пет пати во животот" (Г. Г., стр. 48). Овој поглед веднаш создава симпатии за Гетзби, но тој, во сообразност со неизбежното течење на работите, нестанува, за да го видиме, „елегантниот млад грубијан, од триесет и една или две години, на чија грижлива формалност во говорот малку ѝ требаше за да звучи бесмислено". (Г. Г., стр. 48.)

Овие две нишки, на човечка топлина, од една страна, и „бесмислена" форма и формалност, од друга, ги гледаме и понатаму вплетени во текстурата на неговиот сложен лик: човечка топлина према Вулфшајм, Џордан Бејкер, Ник и, се разбира, Дејзи, и „бесмислен" раскош во неговата облека, куќата, и искинџурениот автомобил, неговиот Ролс Роис. Целиот овој нападен раскош го оддава, всушност, несофистицираниот „грубијан" во елегантниот Гетзби, ја издава непрефинетоста на неговиот вкус и ограниченоста на неговата култура. Тој е и слаб читател на карактери. За Џордан Бејкер вели дека е голема спортистка и дека никогаш не би лажела, додека ние знаеме дека таа е „неизлечиво нечесна" (Г. Г., стр. 58). Затоа не е ни чудно што тој доволно не ја знае нити пак сфаќа и Дејзи, па не може да предвиди дека таа ќе го напушти кога ќе ја сфати вистината за илегалните извори на неговото богатство. Но Гетзби свети од среќа кога ќе му се покаже прилика да ја искаже својата љубов и тоа е она што е посочено како г о л е м о во него.

Ликот на Гетзби го разгледуваме надолго и нашироко за да си го појасниме и да одговориме на прашањето, што само се наметнува, дали е тој доволно прецизно концептиран како централен лик? Тој е, очигледно, снабден со солидна предисторија (дел

од која е исфрлен при преработувањето на романот како одвишен и е публикуван како засебен расказ, под наслов Проштевање на гревот), а во сегашноста на романот го следиме во цела миријада обстановки и дејствија. Ова прашање му било поставено и на самиот автор во писмото, што неговиот уредник, Максвел Перкинс, му го испратил дури се слагал поднесениот ракопис на Гетзби. Познат е одговорот на Фицџералд, дека и самиот тој ликот на Гетзби никогаш не го видел сосема јасно. Од споменатото писмо се гледа и дека извесна мистерија околу Гетзби намерно е негувана и сочувана (самиот роман станува позагадочен со тоа, па го зголемува интересирањето за него, а тоа се однесува и на ликот), но тој, ни се чини дека никогаш не ја реализира јасноста на Том Бјукенан, на пример, затоа што врши повеќе функции отколку што е тоа случај со другите ликови. Гетзби не е концепиран само како еден сложен карактер кој ќе го привлече или одбие читателот, во зависност од аспектот на неговиот лик што се открива, туку тој е, покрај тоа, замислен и како носител на една, потврдена во претходната историја, тенденција во американскиот карактер, кој, во условите на материјализираниот свет од 1920-те години, е осуден на пропаст. Гетзби е носител на романтичарската занесеност на просечниот сензибилен Американец, на неговата „спремност за восхит", за служба и немоќта да се согледа дека објектот што се одбрал за неговиот восхит е една површна, лажлива убавина и затоа недостоен за големината на аспирациите исто толку колку што се недостојни средствата со кои овие аспирации сакаат да се реализираат. Ако оваа интерпретација е точна, тогаш се точни и тезите на многуте критичари на Фицџералд дека тој, во Гетзби, се занимава, во основа, со т.н. „Американски сон", со верувањето во можностите за човечка среќа што Новиот свет ги понудил уште од првите дни кога Колумбо ја открил Америка и холандските морнари ги здогледале „свежите, зелени гради" (Г. Г., стр. 182) на новиот континент. Но тој хедонистички сон што го зацврстува и американската „Декларација на независноста" од 1776 година како „следење на личната среќа" не може да се реализира во постоечките услови во САД во ова време. Ова е уверувањето на авторот. А ние можеме да додадеме: во условите на поларната класна поделеност на општеството што го гледаме во овој роман. Тој, понатаму, не може да се реализира зашто кон него се оди без да се води сметка за средствата, а и затоа што се сака да се реализира со бескрупулозните богати луѓе во еден свет на големо сиромаштво. Но оваа вистина не ја гледа Фицџералд како што не ја гледа и неговиот јунак Гетзби.

Кога Фицџералд ја жигосува Америка од дваесетте години како земја на пеплишта или „пуста земја" во Елиотовска терминологија, а нејзината социјално и материјално привилегирана класа, богатите, како „Лекомислени луѓе кои ги уништуваа работите и луѓето и тогаш се повлекуваа во своето богатство или во својата

бескрајна негрижа, ... оставајќи им на другите да ја чистат збрката што тие ја направиле“ (стр. 181), тој ѝ упатува една од најострите критики што таа, попрецизно кажано, американската привилегирана класа, ја има добиено во тој период. Но дали преку животната историја на Гетзби тој го критикува и тоа до што довел „американскиот сон“, тоа до што довеле највисоките стремежи на американската цивилизација? Не, зашто критиката упатена кон Гетзби не е остра и беспоштедна, туку носталгична и блага. Затоа Ник и ќе рече за Гетзби дека тој „на крајот испадна како што треба“ (Г. Г., стр. 2). Гетзби „испаѓа како што треба“ затоа што од неговата личност „зрачеше нешто величествено, некоја истанчена чувствителност за сето она што животот го ветува, како да беше поврзан за еден од оние сложени апарати што забележуваат земјотреси и на оддалеченост од десетина илјади милји ...“ Гетзби има еден „... извонреден дар за надевање, некаква романтична спремност ...“ (Г. Г., стр. 2) за подавање на носечките текови во животот, т.е., во американската цивилизација.

Гетзби е, значи, голем во очите на Ник заради овие свои, во основа, романтични својства. Ник е свесен и за ироничниот аспект на големината на Гетзби. Но тоа за што не е свесен ниту Ник, ниту Гетзби, ниту пак имаме евиденција дека бил свесен Фицџералд, нивниот творец, е големата релативност на оваа романтична големина, поточно нејзината изживеаност во ова време на големи социјални идеали, кои ги прегазуваат границите на „следење личната среќа“.

Но ако идеолошката содржина на Гетзби ни го открива идејниот ќорсокак во кој се наоѓал голем дел од американската интелигенција во дваесетте години на овој век, па и авторот, нејзината етичка содржина ни открива дека моралните аспекти на романот се длабоко засновани и обмислени.

Експонент на моралните позиции од кои се поаѓа во вреднувањето на ликовите во овој роман е раскажувачот Ник Каравеј, од позициите на чија гледна точка и ги следиме настаните и карактерите во Г е т з б и. Во самиот почеток на романот Ник ни ги дава нужните податоци за одредување неговата гледна точка. Тој ни кажува дека, како дете, татко му му дал еден совет којшто тој непрестајно го има на ум. Советот гласи:

„Секој пат, кога ќе почувствуваш дека сакаш да критикуваш некого“, му вели татко му, „потсети се само на тоа дека сите луѓе на овој свет ги немале оние предимства што си ги имал ти“.

Оттогаш Ник се навикнува да не брза во донесување својата критичка оцена, „да ги резервира сите свои судови“, со што му се „имаат откриено многу чудни природи“, но бил жртва и на не малку закоравени здодевници“. (Г. Г., стр. 1.) Способноста и спремноста на Ник да навлезе во тоа што тој смета дека е сржта на Гетзби, со која другите личности во ова дело не можат да се ис-

таknат, иако Гетзби и за нив претставува голема енигма, доаѓа како резултат на оваа негова наследена и свесно одржувана животна навика.

Квалитетот на судот на Ник за Гетзби го одредува, понатаму, неговата социјална припадност: тој е, да го одбележиме тоа со наша терминологија, буржоаско дете, изданок на една добро ситуирана и истакната (авторов израз) фамилија од еден неидентификуван град во Минесота, на Средниот запад, којашто таму опстојувала веќе во текот на три генерации. Како што е случај со повеќето Американци, Ник е добро запознаен со историјатот на својата фамилија од доселувањето на првите негови претци во Америка па до себе.Во согласност со традициите на оваа буржоазија, (во чиј бран бил зафатен и авторот Фицџералд), тој се школувал во еден од источните буржоаско-аристократски, т.н. „универзитети на бршленовата лига“ Јејл, во Њу Хејвн, од каде дипломирал во 1915 г., а потоа учествувал во Првата световна војна. Откога се стекнува со искуството што го прибира како студент и војник Ник бара пософистициран свет од тој што му го нуди родниот крај, и, што е карактеристично за младиот аспирант, наумува да оди кајшто мисли дека циркулира, па може и да се прибере, поголемо богатство. Продолжувајќи го своето самооткривање Ник раскажува дека, кога одлучил да „оди на исток и да ја учи меничната деловна“ (Г. Г., стр. 3) постапка, сите негови тетки и вујковци зборувале околу тоа како да одбирале припремна школа за него и конечно рекле „Па — до-бро“, „со многу сериозни, нерешителни лица.“ (Г. Г., стр. 3). Каравејците се „нешто како племе“ (Г. Г., стр. 2) („клан“), слични по своите традиции на нашите патријархални фамилии: тие се сплотена, чврста фамилија, што не ја распарчал бранот на индустријализацијата. Моралните позиции на Ник, христјански во основа, тој ги наследува од оваа провинцијална фамилија.

Податоците што следат — дека Ник заминува на Исток во пролетта на 1922 година и дека се населува во една евтина куќа на Лонг Ајланд, стеснета меѓу две огромни палати (едната населена со Гетзби) и тоа среде „утешната близина на милионерите“ (Г. Г., стр. 5) нè воведуваат како во времето така и во централната обстановка на романот.

„. . . јас сум еден од малкуте чесни луѓе што ми биле познати во животот“, (Г. Г., стр. 60) тврди Ник за себе. Може ли да му се верува на ова тврдење? Да се одговори на ова прашање е неопходно, зашто Ник е не само раскажувач на животната историја на Гетзби, туку и човекот што го вреднува и него и целиот свет во ова дело. Повеќе критичари се занимавале со ова прашање (некои одговарале позитивно, други негативно на него), а особено внимание заслужува неговата разработка од страна на Ф. Ј. Хофман во предговорот на Големиот Гетзби, студија. „Ка-

равеј". пишува Хофман, „... не е нити светец нити"[8] воображен моралист. Но неговите сопствени гревови како што Т. Ханзо го изразува тоа, „не го одбегнуваат неговиот суд; тој не се збркува и изгубува, туку учи да го гледа појасно источното општество и морал и како и колку тоа него го корумпирало".

Овој одговор и образложение ни се чини дека може да се прими како доста компетентен. Прифатливо ни е и мислењето на Хофман дека ако не ја примиме интерпретацијата на Каравеј романот би бил хаотичен и не би се извлекло неговото значење, зашто светот „на Гетзби и неговите приеми е конфузен ... и нужно е тој да се согледа од гледна точка што е надвор од него, било од самиот автор или од раскажувач, намерно замислен од него за таа цел. Потоа, никој во тој свет не е во состојба да го искаже значењето на неговата приказна: речникот на Гетзби е ограничен и има симболична вредност во неговата немоќ да продре под површината на животот што го одбрал (т.е., неговата неартикулираност е нужна за значењето на романот); Вулфшајм, очигледно, не е погоден да зборува за него, дури ни за себе; а другите се индиферентни до границата на морална парализа."[9] Каравеј е, затоа, среќно избран како раскажувач, зашто, преку неговото соседство со Гетзби, преку неговата врска со Том Бјукенан од факултет, родбинство со Дејзи и љубов кон Џордан Бејкер тој е (да го парафразираме Хофман) вклучен во дејствието на романот, иако е, во основа, негов набљудувач, лицето што може да го разбере значењето на настаните од ова драматично лето на исток во САД, додека „стабилноста на неговата морална позиција",[10] и готовноста „да го цени романтичниот импулс[11] на Гетзби му овозможуваат да даде разбирлив суд за него.

При разгледување на „моралната позиција" на Ник, значи, мораме да ја имаме во предвид неговата социјална припадност и образованието што тој го има стекнато, зашто овие го формирале него па го одредуваат и неговиот однос кон Гетзби, другите карактери во романот и кон настаните од бурното лето што романот ги опфаќа. Ник може лесно да ја прозре културната ограниченост на Гетзби што се крие зад неговите претпазливи формални манири и зад потребата што тој ја има да го истакне своето богатство, затоа што Ник уживал социјални и културни предности коишто биле недостапни за Гетзби. Можеме да го прифатиме неговото тврдење дека тој е чесен човек со образложението за личната чест коешто тој го дава. Но при тоа мораме да утврдиме за каква чест се работи овдека. Честа на Ник е чест на хумано однегувано буржоаско дете. Чест која ги манифестира како позитивните аспекти на оваа класа така и нејзините ограничувања. Позитивните аспекти наоѓаат најконцизен израз во советот на таткото на Ник

---

[8] F. J. Hoffman, The Great Gatsby, a Study (New York: Scribners, 1962), стр. 14.

[9], [10], [11] F. J. Hoffman, Introduction; op. cit., стр. 12—13.

Фабулата на Големиот Гетзби е поставена во следната структурална рамка: девет глави го сочинуваат романот од кои првите четири може да се земат како експозиција. Првата глава ни ги претставува Ник Каравеј (раскажувачот), Том и Дејзи Бјукенан и Џордан Бејкер. Втората нè воведува во светот на Том и неговата метреса Миртл. Низ третата глава дефинираат гостите на Гетзби при неговиот прием во градината, за на крајот вниманието да се сосредоточи врз Ник и Џордан. Досега сме главно, воведени во „настаните во три ноќи неколку недели одделени една од друга“ (Г. Г., стр. 56). Во четвртата глава ги среќаваме Гетзби и Вулфшајм, а учиме и дел од предисторијата на врската меѓу Гетзби и Дејзи. Во петтата глава фабулата е доведена до нејзината компликација: до неа се доаѓа со повторното поврзување на Гетзби и Дејзи. Шестата глава, како и вториот дел од четвртата, нè враќаат во минатото. Овдека, во Глава шеста, дознаваме за неколкугодишната служба на Гетзби кај милионерот Ден Коди. Покасно во истата ги среќаваме Том и Дејзи на наредниот прием во градината на Гетзби. Том, недоверчив према овој непознат богаташ, одлучува да продре во тајната за потеклото на неговото богатство. Фабулата го достигнува својот конфликт и кулминација во седмата глава кога Гетзби доаѓа на ручек кај Бјукенанови од каде, по напнатиот ручек во спарниот ден, друштвото поаѓа за Њујорк. По мачната сцена во хотелската соба, кога Гетзби и Дејзи му ја откриваат својата љубов на Том, а тој ја ништи нејзе со изнесување на фактот за потеклото на Гетзбиевото богатство, следи возењето назад за Ист Ег, во текот на кое Дејзи ја прегазува Миртл. Во осмата глава почнува разврзувањето на фабулата, кога дознаваме како Гетзби ја засакал Дејзи и сега има намера одговорноста за нејзиниот злочин, за ненамерното прегазување на Миртл, да ја земе врз себе. Овдека, наведен од страна на Том Бјукенан да поверува дека Гетзби ја прегазил жена му, Џорџ Вилсон го убива Гетзби и се самоубива. Во деветтата глава, во која разврзувањето продолжува, го следиме патетичниот закоп на Гетзби и конечниот раскин на врската меѓу Ник и Џордан.

Од тоа што го истакнавме во претходните страници се гледа дека Фицџералд го посветува своето внимание низ Големиот Гетзби на тие токови во Америка после Првата световна војна што нему му се чинат како најмаркантни: тоа е стремежот на посиромашните (Гетзби, Вилсонови) кон материјален и со тоа социјален просперитет, од една страна, и стремежот, од друга страна, на утврдената буржоазија (Бјукенанови) да го одржи и сочува своето предимство, како социјално така и материјално, во општеството во кое живее. Овие стремежи, меѓутоа, не се нови туку претставуваат продолжение на поранешни стремежи во американското општество. Движењето кое е ново и карактеристично за повоена Америка е движењето од запад кон исток наместо во спротивен правец кое со векови ја карактеризирало Америка. И

Гетзби, и Ник Каравеј и Бјукенанови потекнуваат од Средниот запад. Сите тие доаѓаат на источниот брег на Соединетите Држави зашто сега овој регион нуди или поголеми богатства (за Ник и Гетзби) или посигурно уживање на наследените богатства (за Бјукенанови). Овој регион има подолга историја и со тоа поутврдена цивилизација. Во него парите можат да купат бучни забави низ кои дефилираат личностите од филмот и другите „славни луѓе што се појавуваат на страниците на печатот (приемите кај Гетзби) и сигурни прибежишта за милионерите (целиот Ист Ег е такво прибежиште). Другите предимства што ги нуди Источниот брег се порано засегнати. Но дека Источниот брег не е само регион на богатите гледаме од мачната престава што ни се нуди во Долината на пеплиштата кајшто живеат Вилсонови, Преку животните истории на актерите на драмата од 1922 година и конечната осуда на овој регион од страната на Ник, кој него и го напушта, гледаме дека Фицџералд го жигосува светот на Њујорк и неговата околина како морално тотално деградиран и корумпиран.

Ако се сложиме дека овие се насоките во повоена Америка коишто Фицџералд ги издвојува и претставува, дека ова се траумите на американската нација во 20-те години на овој век коишто тој ги изнесува, тогаш ни преостанува уште да укажеме на кој начин авторот уметнички ја транспортирал дадената ситуација и период, на кој начин, од материјалите на своето време, тој создал уметничко дело што ќе го надживее и него и неговото време.

Зрелиот раскажувач во Фицџералд го гледаме уште на првата страница од неговиот роман. Овдека Ник Каравеј зборува за себе и за својата морална позиција на јазик што е впечатлив како по својата содржина така и по својот израз, кој ги има доведено во искушение многу коментатори на Фицџералд, како и сегашниов, да го цитираат од збор до збор. Тоа, е несомнено, резултат на прецизниот и продуховен израз, натежнат со самооткривање и префинета иронија на свој сопствен рачун. По неколку страници следи мајсторското преставување на локалитетот на дејствието на романот, на кој веќе се задржавме, а потоа една извонредна сценска нарација, во која по прв пат ни се претставуваат Бјукенанови и нивната гостинка Џордан Бејкер, со сигурна постапка на раскажувач кој умее да го долови карактерот на своите ликови, нивните надворешни својства и да нѐ заинтригира за нивните понатамошни судбини. Романот се чита, тукуречи, бездахно. Откога ќе ги отвори страниците на делото читателот живее во нетрпение да го дочита.

Од преписката со Перкинс и податоците за текот на создавањето на романот, како и за претходните предспреми и размислувања, знаеме дека Фицџералд не го постигнал овој свој раскажувачки триумф спонтано и несвесно. Претходеле долги превирања и трагања додека тој не се одлучил за овој метод на раскажување. Всушност, селективниот метод што е применет, за раз-

лика од претходните методи на давање исечок од животот и преодните експерименти кои тој ги следи во своите први два романи Оваа страна на рајот и Убавиот и проколнат, е проследен во најголеми поединости во студијата на Џејмс Е. Милер Прозната техника на Скот Фицџералд. Во неа, посочувајќи на достигањата во областа на романот коишто Фицџералд можел да ги користи, авторот наведува дека „Фицџералд веројатно научил многу за техниката, особено за манипулирањето на гледната точка, и за формата и за единството“[12] од Вила Катер којашто ја „. . . надминува во единство и симетрија“.[13] Единството, во кое тој постигнува особен успех, се огледува, како што забележува професорот Милер[14] во моќта на Фицџералд да ги драматизира настаните од едно лето и да ја ограничи својата драмска нарација на ова лето, иако целокупната нарација што овој роман ја опфаќа покрива повеќе години и се однесува пошироко — на судбината на аспиративниот Американец воопшто.

Второто влијание кое било одлучувачко за изборот на раскажувачкиот метод во Големиот Гетзби е тоа на Конрад, вербално искажан во чувениот предговор на Црнецот од „Нарцисот“. Џејмс Милер него исцрпно го документира и ни укажува на тоа со каков ентузијазам Фицџералд ги прима поставките на Конрад за нужните претпоставки во вештината на создавањето. Ако писателот, пишува Фицџералд, „аспирира кон уметност, тој треба директно да го пренесе чувството на своите чула, на местата и луѓето — како што прави Конрад“.[15] Фицџералд, значи, е задолжен кај Конрад за својот нов приод кон својот занает, за своите „аспирации кон уметност“ (Конрад), за тешката уметност на „волшебна сугестивност“ (Конрад). Тој му е должен на Конрад исто така и за поспецифични елементи: за употребата на стил или јазик кој ќе ја рефлектира темата; за употребата на модифициран раскажувач во прво лице; и за употребата на намерна „конфузија“ со прередувањето на хронологијата на настаните“.[16]

Од овој краток приказ на позадината на формата во Големиот Гетзби очигледно е дека Фицџералд не е иноватор на ова поле. Но ова сознание, во никој случај, не ја намалува вредноста на неговата формална и техничка реализација во Големиот Гетзби. Зашто, да се знае нечија техничка постапка не значи, со ова мислење ми се чини дека можеме лесно да се сложиме, дека таа може и да се примени толку успешно колку

---

12 James E. Miller, Jn., The Fictional Technique of Skott Fitzgerald (The Hague Martinus Nijhoff, 1957), стр. 78.

13 Ibid., 78.

14 Ibid., 79.

15 Charles C. Baldwin, The Men Who Make Our Novels (New York: Dodd, Mead and Company, 1924), стр. 167.

16 Op. cit., James E. Miller, Jn., стр 80—81.

што тоа овдека го чини Фицџералд. Фицџералд го прифаќа стремежот на Конрад, „со силата на пишаниот збор да ве наведам да чуете, да ве наведам да почувствувате ... пред сè, да ве наведам да видите",[17] но ако тој ја немаше моќта сево ова да го реализира, Големиот Гетзби не ќе го постигнеше успехот што го ужива. А за големината на овој успех можеме да најдеме потврда не само во бројните изданија и преводи на романот, не само во огромниот список на критичари и научни работници кои се бавеле со Фицџералд, а особено со Големиот Гетзби, и создале долга низа критички студии, есеи и цели книги, но и во фактот што овој роман е еден од најчитаните и најомилените во сите средини каде што се чита и студира американската литература. Големиот Гетзби ги има поминато границите на своето време и нација не само затоа што уметнички пресоздава значајни аспекти на американското општество по Првата световна војна, туку повеќе затоа што карактерите што авторот ги вдахнува со живот и нивните комплексни меѓуодноси му се верни на глобалното искуство на човекот и не зависат стриктно од времето и географскиот локалитет во кој се тие поставени.

Ivanka KOVILKOSKA-POPOSKA

## THE GREAT GATSBY: F. SCOTT FITZGERALD'S ARTISTIC CONCEPT OF THE TRENDS AND DIRECTIONS OF AMERICAN SOCIETY AFTER THE FIRST WORLD WAR

### Summary

This study proceeds from the assumption that The Great Gatsby presents an artistic version of important trends in American life after the First World War. In revealing those trends attention is drawn to geographic, social, idiological, and moral aspects of this life as embodied in the characters and their interactions throughout the novel. The study claims that significant aspects of life in America in the 20es, and that the characters in this novel in particular, cross the boundaries of their time and place and acquire universal relevance.

---

[17] J. Conrad, The Nigger of the „Narcissus": A Tale of the Sea (New York: Doubleday, Doran and Company, Inc., 1935), стр. XIV.

Милан ЃУРЧИНОВ

# ЕДНО НЕПОЗНАТО ПИСМО ДО БОРИС ПАСТЕРНАК

Епистоларијата на Б. Л. Пастернак, за жал, сè уште не може да стане предмет на поцелосни истражувања. Причините за тоа се познати. Оваа област е засега најтешко достапна. Не е наполно јасно каде се наоѓа главниот дел од личниот архив на писателот. Пред неколку години најавеното од татковината на поетот издание на неговите собрани дела сè уште останува во рамките на првобитното соопштение. Преписката на Пастернак е поради тоа најмалку изучената област од неговото творештво. Велиме „творештво” ,бидејќи и покрај нејасноста околу нејзиниот обем, од она што е познато станува очигледно дека таа заземала крупно место во животот на Пастернак, вклопувајќи се во цврсто изградените навики на поетот за постојана и континуирана духовна комуникација.

Последните години од животот, особено по доделувањето на Нобеловата награда, преписката на Пастернак со многубројните негови почитувачи, писатели, книжевни историчари и издавачи ширум светот извонредно се наголемила, отежнувајќи го неговиот работен ден. Но и во претходните периоди овој вид на општење на писателот заземал не малку место. Да ја спомнеме неговата преписка со грузинските писатели, со М. Горки, Ромен Ролан[1]), Марина Цветаева[2]) и др.

Во литературните архиви на Москва во моментов се наоѓа само еден мошне мал дел од писмата упатувани во различни периоди до Пастернак. Тие се, како што ни беше објаснето, во исклучива компетенција на комисијата што работи врз подготовките на собраните дела. Кон едно од малубројните писма до Пастернак, засега достапни, насочен е нашиот интерес во прилогов што го објавуваме. Во него станува збор за писмото што во 1926 година му го упати на Пастернак ленинградскиот поет-футурист Александар Туфанов, со молба да му помогне при издавањето на неговата нова книга во Москва. Туфанов, притоа, го запознава Пастернак со основните тези на својата теорија за „задум-

[1] Во архивата на Ромен Ролан во Париз, со која раководи вдовицата на големиот француски писател М. Ролан, се чуваат шест писма на Пастернак од 1930 година, засега необјавени.

[2] В. соопштението: „Пронајдени писмата на Марина Цветаева до Пастернак?“, ,Нова Македонија“, Скопје, 29. XI. 1970.

ниот јазик" („заумь"), чии што принципи пошироко беа изложени во неговата книга „Кон задумноста".[3]) Писмото и двата прилога (кодексот и декларацијата) ги даваме во оригиналниот текст.

Уважаемый Борис Леонидович,

В своей книге „К зауми", напечатанной в прошлом году, я дал результат своей 4-летней работы над установлением основных, хотя бы неполных, законов зауми — лингвистически усилил фундамент, заложенный Хлебниковым.

У нас, в Ленинграде, есть небольшья группа заумников, которые хотя и вразброд работают, но пока что об'єдинены моими 20 законами.

После напечатания книги, в области творчества я отошел от абстрактной зауми, и, от установке на расширенное восприятие времени, заумно воскрешаю стихотворность древне-русской речи. Мой жанр XV столетие Нижнего Новгорода, с которым я связан архаическими преданиями и двинскими летописными сказаниями. Я закончил поэму „Домой — в Заволочье" и работаю над другой о Марье Борецкой. В последней мое языковое творчество распространяется до воскрешения древнерусской речи путем озарения стихийной корневой основы в семью доступным мне формальным окружением.

К сожалению, моя поэма не разрешена к печати Ленинградским Губипом.

Я переслал ее Льву Ивановичу Гумилевскому (Москва, Ново-басманная, д. 10, кв. 9, телеф. 5—65—76).

Не найдете ли возможности оказать мне содействие в ее напечатании.

Я решил ее напечатать на личные средства. Но для меня было бы легче, если б это можно было сделать в „Узле"[4]), и, так как в этом случае я был бы избавлен от типографических расходов, но от гонорара я отказался бы.

Если цензурные условия в Москве такие же, как в Ленинграде, и моя поэма не пройдет только потому что написана заумником, сообщите пожалуйста, могу ли я рассчитывать в „Узле" фрагментов из другой поэмы „Марфа Борецкая".

С соверш. уважением
А. Туфанов

Адрес: Ленинград, Нижегородская ул. дом 12, кв. 12, Александру Васильевичу Туфанову.

Для ознакомления Вас с своей работой прилагаю проспект и декларацию.

---

[3] Александар Туфанов. „К Зауми". Фоническая лирика и функции согласных фонем. Петербург, 1924.

[4] Издателството „Јазел" ја издаде во 1926 година книгата на Пастернак „Избрани стихови".

Прилог: 1

## ОСНОВЫ ЗАУМНОГО МИРООЩУЩЕНИЯ

А. Физиологические: периферическое зрение, наряду с центральным, условным.

Б. Лингвистические: телеологические функции согласных фонем.

В. Социальные: реакция против подавления общественностью и природой, условно воспринимавшейся — Самовщина (индивидуализм)

## ОСНОВЫ ЗАУМНОГО ТВОРЧЕСТВА

А. Расширенное восприятие времени и пространства (Бергсон и Эйнштейн) Время — качественное множество.

Б. Языковые смыкания в сторону яфетических народов (баскских, вершикских и кавказских наречий.)

В. Языковые смыкания в сторону транформации яфетических языков.

Г. Языковые смыкания к морфемам праславянского, романо-германских, древне-еврейского, санскрита и других языков.

Д. Генетическая семантика при воспроизведении эпох, редуцируемых в будущее, и обратно-редукция современности в прошлое.

Е. Редуцируемая в текучей мгновенности эпоха составляет жанр, например, XV столетие Великого Новгорода.

Ж. Акустический контрапункт и трехмерные образы.

Прилог: 2

## ДЕКЛАРАЦИЯ

1 Организация материала искусств при художественном развертывании в пространственной и временной последовательности должна протекать при „расширенном" восприятии и при установке на прошлое, непрерывно втекающее в настоящее.

2 Заумное творчество беспредметно в том смысле, что образы не имеют своего обычного рельефа и очертаний, но при расширенном восприятии „беспредметность" во то же время-вполне реальная образность с натуры, воспроизведенной „искаженно" при текучем очертании.

3 Время — качественное множество, и в зауми-нет места уму, с его пространственным восприярием времени; это-седьмое искусство-за умом.

4 Заумь воскрешает функции согласных фонем через палеонтологию речи и генетическую семантику, опираясь на физиологические опыты академика Павлова и достижения индоевропейского и яфетического языкознания.

5 Каждая из согласных фонем имеет свою функцию-вызывать определенное ощущение движения. Неполные законы функций, установленные лингвистическим путем, обнародованы в книге Александра Туфанова „К зауми”.

6 Согласная фонема — изначальный образ — ощущение, с установкой на 360°. Видение и слышание из центра по кругу, „затылком”.

7 Слово — образ — ярлык на отношения между однородными вещами, с установкой на основную фонему и на вещи под углом в 0°.

8 Фраза — образ — средство усиления впечатлений и устранения обычных соотношений между разнородными вещами, с установкой на основные морфемы и на вещи под углом в 90—180°.

9 Фонемы, морфемы и фразы брать в самой стихии языка, при условии соответствия органов артикуляции. Для ленинградских поэтов-заумников-праславянский язык-основа стихийности.

Председатель земного шара зауми:
А. Туфанов

Во библиотеката „В. И. Ленин” во Москва можевме да утврдиме дека Александар Туфанов е автор на следниве книги:

1) „Эолова Арфа”
2) „Поэтика частушек при напевном строе”
3) „К Зауми”
4) „Домой — в Заволочье”
5) „Ушкуйники”
6) „Умильная повесть старца Зосимы о Марфе Борецкой”.

Четвртиот и шестиот наслов од овој список се токму поемите за чие публикување тој ургира во писмото до Пастернак. Обете се, впрочем како и другите дела на Туфанов, излезени во лично издание на авторот. Тоа укажува дека Пастернак не бил во состојба да го обезбеди нивното печатење во издателството „Јазел”, што не е ни малку чудно со оглед на општата положба („цензурные условия”) **со задумната поезија** во СССР во втората половина на 20-те години.

Нашето внимание, меѓутоа, овде го привлекува не само непосредниот мотив на писмото на Туфанов туку можниот одговор на Пастернак на необичната теорија што ленинградскиот футурист ја презентирал во своите прилози. Иако доста претенциозно најавени („засилување на фундаментот што го постави Хлебников”), идеите на Туфанов заслужуваат извесен интерес.

Каков можел да биде одговорот на Пастернак за нив?

Нема многу основ да се верува дека тој одговор бил многу афирмативен. Ставот на Пастернак кон јазичките иновации и експерименти на футуристите е познат. Во „Заштитна повеља“ тој вели: „Дел од

неговите (т.е. на Хлебников) заслуги и до овој момент мене ми е туѓ, бидејќи, според моето сфаќање, поезијата сепак се одвива во историјата и во соработка со стварниот живот"[5]).

Формалните иновации доведени до работ на ригорозумот и радикалното раскинување со традицијата отсекогаш му биле неприфатливи на Пастернак, бидејќи тие доаѓале во судир со неговото сфаќање за „реализмот" не само во литературата туку во уметноста воопшто.[6]) Тоа го наоѓаме веќе во најраните фази од формирањето на неговата поетика. „Отсекогаш сум бил на мислење, — ќе забележи тој во „Автобиографскиот оглед" по повод на јазичките експерименти на Андреј Бели, — дека зборот не е акустичен феномен и дека тој не се состои во еуфонијата на вокалите и консонантите туку во односот помеѓу значењето на јазикот и неговата резонанса."[7]) На истото место Пастернак уште поконкретно ќе се огради од корифеите на „самобитниот збор": „Луѓе, што рано умираат, — Андреј Бели, Хлебников и некои други, — пред смртта се задлабочуваа во барањето на новите средства на изразот и, мечтаејќи за новиот јазик, ги наслутураа неговите нови слогови, неговите самогласки и согласки.

Јас никогаш не ги разбирав ваквите истражувања. Според мене, најголемите откритија настануваа кога, содржината, преисполнувајќи го уметникот до крајни граници, не му оставаше време да се замислува и задишувајќи се, го искажуваше својот нов збор на стариот јазик, не сфаќајќи, стар ли е тој или нов."[8])

Овие зборови би можеле да ги сфатиме и како непосреден одговор на теоријата што ја излага и Туфанов. До толку повеќе што во тоа време (1926 г.) тој беше веќе радикално раскрстил и со футуристите, и со Мајаковски и со Л. Е. Ф. Вас моментот кога Туфанов се обрати кон Пастернак, тој засилено работеше врз своите поеми „Спекторски", „1905 година" и „Поручникот Шмит", т.е. врз творбите во кои историската тема и епската нарација добија поширок простор отколку било кога порано кај него. Прашањето кон футуристичките јазички иновации и „задумниот јазик" или понастрана од нив за Пастернак во тие години воопшто не се поставуваше.

И покрај овие претпоставки настојувавме да дојдеме до одговорот на Пастернак. При средбата со синот на поетот Е.Б. Пастернак во Москва добивме уверување дека таквиот одговор би морал да постои. За жал, нашите трагања во Ленинград и Москва завршија без резултат. Голем дел од литературната заоставштина на ленинградските писатели ишчезна во вителот на Втората светска војна. Името и архивското наследство на Ал. Туфанов не се спомнуваат во сините томови на „Општиот регистар на личните архиви на СССР."

---

[5] Собрание сочинений Б. Л. Пастернака, Ann Arbor, The University of Michigan Press, I. II, стр. 276—277.

[6] В. статиите „Поль Мари Верлен" и „Шопен" во Собрание сочинений Б. Л. Пастернака, Ann Arbor The University of Michigan Press, т. III.

[7] Исто, т. II, стр. 25.

[8] Исто, стр. 13.

Милан ГЮРЧИНОВ

# НЕИЗВЕСТНОЕ ПИСЬМО К ПАСТЕРНАКУ

## Резюме

В этой работе, поднимая вопрос о судьбе богатого эпистолярного наследия Б. Л. Пастернака, автор знакомит с письмом, которое в 1926 году ленинградских поэт-футурист Александар Туфанов направил Пастернаку.

В письме Туфанов обращается к Пастернаку с просьбой помочь ему опубликовать книгу в Москве. К письму прилагаются „Основы заумного творчества" и „Основы заумного мироощущения", а также и „Декларация". С помощью этих материалов Туфанов ближе знакомит Пастернака с основыми тезисами своей теории о „Заумном языке", приписывая себе заслугу в развитии и усовершенствовании языкового новаторства В. Хлебникова.

В заключительной части статьи автор анализирует мысли Пастернака о языковых новшествах русских футуристов.

Блаже КОНЕСКИ

# ИМЕТО НА ГРАДОТ БИТОЛА

1. Денеска во македонскиот името на овој град се јавува во две изговорни варијанти: *Битоља* и *Битола*. Првата е позната во говори што уште го чуваат старото меко *л* (со „полумек" изговор), меѓу нив и во самиот битолски говор. Втората им е својствена на централните говори во кои старото меко *л* затврднало (прилепскиот, велешкиот). Во ново време таа се шири преку службената употреба. Уште една варијанта на ова име е *Битољ* во српскохрватскиот. Кај Грците пак тоа е осмислено како множинска форма: τὰ Βιτώλια[1]).

2. Меѓутоа, пообично е во грчкиот за овој град името Μοναστήρι примено и од Турците (Monastir) и Албанците (Manastir). Во XVII в. Хаџи Калфа бележи интересна контаминација на двете имиња: *Тола Монастир* (но и: *Бетоља*[2]).

3. Името *Битола* го привлекло вниманието на повеќе етимолози. Искажани се две мислења: а) дека во него треба да се бара една постара трачко-илирска основа, и б) дека тоа име од словенско потекло.

4. По неуспешниот обид на Хан[3]) да го сврзе ова име со алб. vito, vitoja „гулаб", ја истакнува Фасмер[4]) хипотезата, тргајќи од византиската форма Βουτέλις, дека тоа може да се смета како илирско или трачко и да се зближува со литовското bútas „куќа" и старопруското buttan „куќа". Притоа тој ја има предвид и сличноста по значење со подоцнежното Μοναστήρι(ον).

5. Асоцијацијата по значење и гласовната сличност послужи, меѓутоа, и за обосновување на гледиштето дека се работи за име од словенско потекло, кое веќе Стојан Новаковиќ го сврзуваше со ст.сл. обитѣль „манастир". Подржувајќи ја таа претпоставка, Вајан[5]) сметаше

---

[1] М. Г. Δημίτσας, Ἡ Μακεδονία, 247, итн.

[2] Hadschi Chalfa, Rumeli und Bosna, Wien 1812, 97. Инаку во турските пописни дефтери името Монастир е засведочено за втората половина на XV век. Сп. М. Соколоски, Турски изворни податоци од XV и XVI век за градот Битола. Гласник на Институтот за национална историја VII 1, 1963, 127—156; H. Hadžibegić, Glavarina u osmanskoj državi, Sarajevo 1966, 48 нт.

[3] J. G. Hahn, Albanesische Studien I, Jena 1854, 272.

[4] M. Vasmer, Zur alten Geographie der slavischen Länder, 2. Bitolj. Zeitschrift für slavische Philologie IV, 1927, 93—94.

[5] A. Vaillant, Slave Bitolj „Monastir". Revue des études slaves VIII, 1928, 86—87.

дека губењето на почетното *о* во тој збор може лесно да се објасни со преразложување во предлошкиот состав: *v Obitolĭ* > *vo Bitolĭ*. Поголема тешкотија за објаснување тој гледаше во завршокот *-olj* за ст. сл. *-ělĭ*, којшто се обиде да го изведе од еден посреден стадиум *Bitъlĭ. Мислењето на Фасмер тој го отфрли меѓу другото и поради тоа што сферата кон која припаѓа литовското bútas е „généralement considerée comme septentrionale (baltqiue, germanique, celtique), et nullement comme illyrienne ou balkanique".

6. Најопстоен осврт на целото прашање направи Ст. Романски[6]), којшто исто така го застапуваше гледиштето дека треба да се поаѓа од обитѣль. За него беше поприемливо објаснението, дадено порано од Илјински[7]), дека почетното *о* се загубило по пат на декомпозиција, како на пример во *Ряхово*, *Рахово* од *Оряхово*, *Ряховица* од *Оряховица* и др. Како и Илјински, тој ја смета замената на суфиксот *-ѣль* со *-оль* како поверојатна наспрема објаснението што го предлагаше Вајан. Тој обрна внимание и на крајното *-а* во името, сметајќи дека „при замяната на суф. *-ѣль* с *-оль*, вследствие на чувството за рода на първата форма (имената на *-ѣль* са от ж. р.), е била предпочетена формата за ж. р. на новия суфикс *-оля*: *Битоля*".

7. Материјалот од различни историски извори од Средниот век, во кои се споменува името на овој град, ни се претставува вака[8]). Во византиските извори имаме: καὶ τὸν ἐπίσκοπον Βουτέλεως εἰς τὴν Πελαγονίαν (I грамота на Василиј II од 1019 г.), ἡμόνα πυρπολήσας τὰ ἐν Βουτελίῳ βασίλεια τοῦ Γαβριήλ (Скилица-Кедрин, XI в.), Βουτέλις (Грамота на Михаил Палеолог од 1272 г.). Под форма Butella или Botella се среќава ова име во латински извори од XI—XII в. (како Butella го бележи Вилхелм Тирски којшто самиот одел таму во 1168 г. како пратеник на ерусалимскиот крал крстоносец Амалрих). Во петте познати полни преписи на „Географијата" на арапскиот научник и патеписец Идриси (XII век) името на овој град е забележено како Tūtilī, што секако стои по грешка на препишувачите место Būtilī. Идриси споменува дека тоа бил „убав, великолепен и пријатен град". Задржувајќи се на словенските записи, Романски со право го истакнува фактот

---

[6] Ст. Романски, Имената на някои македонски градове, — 3. Битоля. Македонски преглед V 4, 1929, 63—70. Тоа становиште го застапува и П. Скок во студијата Из топономастике Јужне Србије, Гласник Скопског научног друштва XII, 1933, 214. Формата *Битола* Скок ја смета за „остатак падежа на *-а* (генитив) као и код словенских топонима који уђоше у грчки или цинцарски језик: Florina за Хлерин, Úhîrdă за Охрид", а аром. *Bitul'e* за стар локатив. За турското *Toli* смета дека потекнува од локативот со тоа што е испуштено *bi* „ради тога што су га у својој језичкој свести идентифицирали са персиском препозицијом *bi* која значи „без" или са арапском, која значи „са, код, у"... Скок нотира дека формата „*обитол*(*а*) или *обитолија* за *обитељ* у оба значења (манастир, породица) забележана је код далматинских аутора, упор. Ак. РЈ, VIII, стр. 361".

[7] G. Ilinskij, W sprawie „dekompozicji" prefiksów w językach słowiańskich, Prace Filologiczne, XI, 1927, 190.

[8] Сп. Ст. Романски, op. cit. 68; Й. Заимов, Битолски надпис на Иван Владислав самодържец български, София 1970, 88; Б. Недков, България и съседните ѝ земи през XII век според „Географията" на Идриси, София 1960, 39 и 114.

дека во некои од нив, иако се тие од покасно време, името на Битола е забележено со *ы*: Бытолиа и сл. Интересно е дека Романски овде допушта и за старословенскиот период асоцијација со коренот на глаголот быти: „Много е възможно, не само писмовно, но и звуково в старобългарско време още, особено след изчезването на префикса *о*, това име, вследствие на народно осмисляне с оглед към глагола *быти* да е добило форма *Бытѣль, чието коренно ы лесно е могло да бъде схванато и предадено на гръцки като ου (лат. *u*), срв. новогр. καροῦτα = старобълг. *корыто* и под."[9])

8. Како што ќе видиме веднаш, Романски бил воден овде од една правилна интуиција. Кон записите што ги цитира тој, може да се приклучи како постар оној од Болонскиот псалтир, во кој се кажува дека книгата била купена „срѣдѣ града въ Бытоли".[10]) Меѓутоа, пресудна важност има споменувањето на овој град во новооткриениот натпис на Јоан Владислав од 1015—1016 година. Установувајќи го правилно тоа име во петтиот ред на плочата, Ј. Заимов го чита вака тоа место, на кое се некои букви поистриени: градьс[ь Б]и[т]оля. Врз основа на тоа читање тој исто поаѓа од врската со обитѣль, но истакнува дека „досега не са изяснени всички подробности в строежа на името".[11])

Меѓутоа, веќе самите снимки во неговата книга побудуваат сомнение дали е сосем прецизно прочитано името на градот. Така за претполаганото *и* самиот Заимов бележи: „*и* е очертана с малко изкривена водоравна (може би каменоделецът е започнал по погрешка *н* или на това място има пукнатина или чупка в камъка)".[12]) Што се однесува на крајната буква, читајќи ја како *а* Заимов треба, природно, да претпоожи секвенца со тврдо *л*. Тој тоа и го прави: „Затвърдяването на *л'* (срв. в днешния говор *кошула, недела* срещу *кошуля, неделя* в Стружко), както показва надписът на Иван Владислав, е станало в битолския говор още преди края на X в."[13]) Бидејќи во битолскиот говор и денеска *л'* не е затврднато (па како *кошуља, недеља* се вели и *Битоља*), — и во тоа имаме една изразита диференцијална црта на тој говор наспрема прилепскиот, — останува и во овој случај резерва спрема читањето на Заимов.

---

[9] Ст. Романски, op. cit. 70.

[10] Й. Иванов, Български старини из Македония, София 1931, 52.

[11] Й. Заимов, Битолски надпис. . ., 33, 88.

[12] Й. Заимов, op. cit. 22.

[13] Й. Заимов, op. cit. 89. Не можеме во врска со ова да не забележиме дека, премногу загрижен за тоа што еден натпис од XI в. може да понуди во поткрепа на една национално-романтичарска теза од XIX в., овој истакнат бугарски ономастичар како со ослабено внимание да пристапил кон лингвистичката интерпретација на краткиот текст. Така, покрај веќе споменатата неточност, му се случило да каже дека съзидаелъ не му одговара по вид на дѣлаелъ (стр. 18) и да ја реконструира формата оунoукь (м. вънoукъ, внoукъ; стр. 24) за македонскиот од почетокот на XI в., кога во него и денеска имаме *внук*. Многу е интересно што формата оунoукъ не фигурира во речникот на зборовите од натписот што го дава Заимов на стр. 88—95. Ова може да се толкува како тихо откажување од оваа реконструкција во текот на самото печатење на книгата.

Со љубезна согласнот на проф. Д. Коцо, којшто подолго време работи врз реконструирањето на оштетените места на натписот, го даваме овде неговото читање кое гласи (како што се гледа на приложениот цртеж во намален размер): градъ сь Бытолѧ. Самиот сум можел да се уверам дека, иако на тоа место на плочата имаме поистриени букви, контурите на ы и ѧ доста лесно се забележуваат.



9. Според сето изнесено, ние треба да сметаме веќе со формата Бытолѧ како со најстара фиксирана форма во еден словенски текст. Бидејќи е тешко да замислиме за почетокот на XI в. мешање меѓу ѧ и ѣ, а немаме доволно основа ни да претпоставиме во случајов налагање на глаголскиот нацрт за ѣ, — следува да заклучиме дека во овој најстар запис името на градот се јавува во множинска форма. Со оглед на преминот ѧ > ѣ во македонскиот (XII—XIII в.), не постојат тешкотии да се објасни развојот што доведува до денешното Битоља, Битола. Самиот тој премин можел да придонесе за сфаќањето на ова име како еднинска форма, до колку таа и порано не се јавувала паралелно со множинската. Впрочем вакви преосмислувања станувале по една или друга причина (сп. некогаш *Сшруїи* а денеска *Сшруїа*)[14].

10. И така, домислувањето на Романски дека изговор со ы можел да постои и во дадениов период — сега се оправдува. Но формата Бытолѧ, засведочена за 1015—1016 г., тешко го погаѓа самото изведување на ова име од обитѣль. Колку само перипетии требало да станат за да се дојде до можноста еден словенски збор да се претвора во друг словенски збор под дејството на народната етимологија! Според една варијанта би требало претходно да се изврши декомпозиција, па да дојде тогаш до замена на суф. *-шѣл-* со *-шол-*. Според друга би требало прво да имаме префрлање на акцентот врз почетниот вокал, па потоа далечна асимилација *О́битѣл- > *О́битол- и најпосле декомпозиција.[15])

Се чини дека е многу попросто да ја следиме мислата на Романски за врската со коренот на глаголот быти, но не веќе преку народната етимологија, ами по еден непосреден пат. Познато е дека личното име **Bytotъ*, изведено од тој корен како партиципна форма, послужило за основа на називи на градови во различни области, па е меѓу другото засведочено и во старата словенска топонимија во Грција (сп. Βητουμᾶ—Тесалија, од **Bytom-jь*.[16]) Познати се и стари апела-

[14] Сп. Й. Иванов, op. cit. 52, 511.
[15] Й. Заимов, op. cit. 89.
[16] S. Rospond, Македонски јазик XX, 1969, 75.

тиви од тој корен: бъıто, бъıтъ „имот” во старорускиот,[17]) *bydło* „жилиште” во старополскиот (истото значење го има *bydlo* и денеска во чешкиот и лужичкиот).

11. Поаѓајќи од тоа, можеме како сосем веројатна да ја поставиме хипотезата дека во случајов се работи заправо за старо вкрстување на илирско или трачко образување и, од друга страна, словенско, кое спаѓало во истата значенска сфера („дом, жилиште”). Така се враќаме делум и на мислењето на Фасмер, колку што се однесува за учеството на илирскиот или трачкиот. Забелешката за тоа дека *bütas* не би наоѓало соодветства на Балканот може и да се отклони со привлекувањето на нови факти. Така се налага споредувањето на месното име *Бутељ*, *Бутел* (сега дел на Скопје) со формите Βουτέλις, *Butella*. Ова име е забележено веќе во втората половина на XIII в. во грамотата на Константин Асен (на Бѹтел'скоı пѫт[18]). Повторено е тоа малку подоцна повеќе пати и во грамотата на Милутин од 1300 г., дадена на манастирот св. Георгиј Горг кај Скопје (оу Боутели, вь Бутелиє[19]). Во XVI в. е забележено од еден италијански патописец како *Buttol*[20]). Не е исклучено дека во овој круг имиња треба да се вклучи и *Витолишта* (име на село во областа Мариово, источно од Битола).

Со една контаминација меѓу илир. трач. **Butel-* и слов. **Byto-* би можело полесно да се објасни присуството на вокалите *ы* и *о* во словенската варијанта на името на градот Битола (Бытолѧ). Можеби од таква контаминација произлегол завршокот на -ѧ во старата словенска форма и отаде сфаќањето на името како множинско. Сето ова треба да ни ја објасни словенската форма, додека од друга страна византиските и латинските записи можат просто да ја одразуваат постарата (илирска или трачка) форма. Сосуштествување на две варијанти на месни имиња во области со мешан етнички состав е сосем обична појава. Ако ја примиме и во случајов оваа можност, тогаш стануваат непотребни сите напори да се објаснува разликата по местото на акцентот и во вокалниот состав меѓу словенската и византиската форма[21]).

---

[17] Сп. под тие зборови во Речникот на Срезневски: Москвичи побѣгоша и бѣжачи пометаша своя быта... и грабиша то быто Московское и Псковское Изборяне. — Князь же Семен весь бытъ запечатал.

[18] Й. Иванов, op. cit. 582. Како податок за местото интересно е тоа што Иванов тврди дека во 1907 г. „нещо един километър западно от с. Бутел, селяни ми посочиха местност, гдето някога „имало голем манастир свети Гьорги” (580).

[19] Р. М. Грујић, Три хилендарске повеље. Зборник за историју Јужне Србије и суседних области I, Скопље 1936, 9. За описот на месноста се посебно важни овие податоци: И вь Бутелѥ виноград' до с(ве)те Б(огороди)це боутельскиѥ; и дроугоу нивоу тоугере ѹ Боутели до с(ве)те Троѥроучице.

[20] P. Matković, Putovanja po Balkanskom poluotoku XVI. vieka. Rad Jugoslavenske akademije LXXXIV, 1887, 71.

[21] Така, многу тешко беше да се објаснува зошто наспрема ѣ византиските извори бележат ε (а и формата *Бутел*, како што видовме, нема ѣ ами *е*). Сп. Романски 69, Заимов 89.

12. Во изведувањето на етимологијата на името Битола постојано бил присутен во свеста фактот што во ново време Грците го викаат тој град Μοναστήρι. Тоа име е забележено во турскиот период, но изгледа најверојатно дека тоа се јавило пред идењето на Турците кои го усвоиле. Меѓутоа, и нашата хипотеза оперира со елементи што не одат надвор од значенскиот круг во кој спаѓа и ст. сл. обитѣль („дом, жилиште, μόνη"). Од друга страна, ништо не може да ја наложи како задолжителна најтесната врска по значење меѓу едно постаро и поново име за исто место. Не е исклучено дури постарото име (Βούτελις, Βουτέλιον, Бытолѧ) да се сврзувало повеќе со значењето „жилишта, куќишта" (можеби и „урнатини" — со оглед на старата Хераклеја),[22]) а новото да се јавило независно од тоа во врска со некој познат манастир во ова место во Средниот век.

Blaže KONESKI

Summary

Usually the name of the town of Bitola is explained by the Old Slavonic обитѣль. The fact that in more recent times the Greeks have called this town Μοναστήρι is taken in support of this. However, the newly discovered inscription of King Joan Vladislav from 1015—1016 represents the Slavonic name of the town as Бытолѧ, which does not support the above-mentioned etymology. The author makes the supposition that it is a matter of a contamination of the Illyrian or Thracian **Butel-*, and the Common Slavic **Byto-*, elements which belong to the same sphere of meaning.

[22] Последен документарен податок за Хераклеја имаме во актите на Цариградскиот собор од 553 г. Веројатно наскоро по тоа градот бил уништен. Сп. Фанула Папазоглу, Хераклеја и Пелагонија. Жива Антика IV 2, 1954, 321. *Истата*, Хераклеја Линкестидска во светлината на книжовните и епиграфските текстови. Хераклеја (издание на Народниот музеј — Битола) I, 1961, 26.

Петар Хр. ИЛИЕВСКИ

# ГРИГОРИЈ ПЕЛАГОНИСКИ КАКО ПРЕВОДАЧ ОД ГРЧКИ

**1**. Словата на познатиот грчки проповедник од XVI в. Дамаскин Студит, преведени прво на црковнословенски со малу примеси од народниот говор, а подоцна сами или заедно со слова на други автори често преработувани и препишувани на чист народен јазик и распространи под името *Дамаскини*, одиграле важна културна улога во историјата на јужните Словени. По мнението, речиси, на сите филолози што се занимавале со проблемот на Дамаскинпте, најстариот превод на зборникот Θησαυρός[1] од Дамаскин Студит бил извршен во Македонија[2]. Во науката тој е познат под името *Македонски превод на Дамаскинот*[3]. Општопримено е дека Македонскиот превод на Да-

---

[1] Овој зборник добил широка распространетост како кај Грците така и кај јужните Словени, а познати се и три превода на рускословенски и еден на турски за христијаните од Мала Азија. Од втората половина на XVI в. до крајот на XIX в. во Македонија и Бугарија тој е преведуван целосно или делумно десетина пати. Во текот на околу два и пол века словата од овој зборник сами или заедно со творби на други автори биле, речиси, единствената забавна, научна и поучна лектира не само кај Грците, туку и кај јужните Словени. Од црковните власти тој бил препорачуван да се чита на црковните служби, но погрешно би било да се смета дека им бил наложен на масите. Тој бил радо прифатен од народот прво затоа што бил написан на разбирлив јазик, за разлика од, речиси, сета друга литература која била на архаичен и за народот мртов јазик. Но не само заради тоа. Во XVI век имало и други автори кои пишувале на народен јазик, но тие не станале така популарни како Дамаскин Студит и неговиот Θησαυρός. Словата од овој зборник не се само религиозно-морални поуки. Тие содржат и многубројни податоци од областа на философијата, психологијата, физиологијата, астрономијата и др. Иако во многу случаи наивни и ненаучни, овие податоци, за она време многу интересни, на зборникот му придавале енциклопедиски карактер. Освен тоа, овој зборник се наложил сам и со својата уметничка, литературна и наместа поетска вредност. На грчки до денеска зборникот не престанал да се преиздава.

[2] П. Лавров, *Дамаскин Студит и сборники его имени „Дамаскины"*, Одесса 1899, стр. 59; Б. Цонев, *Новобългарска писменост преди Паисия*, Български преглед, год. I (1894), кн. VIII, стр. 90s. Подоцна, во својата *История на българския ез.* I 233s. го промени мнението и го постави т.н. „Средногорски превод" пред Македонскиот. Л. Милетич, *Копривщенски дамаскин*, Български старини кн. II, стр. XV; Б. Пенев, *История на новата българска литература*, т. II, София стр. 94; Донка Петканова — Тотева, *Дамаскините в българската литература*, София 1965, стр. 51 s.; Евг. И. Демина *Тихонравовский дамаскин*, София 1968, стр. 42. s.

[3] Терминот „Македонски превод на Дамаскинот" е воведен од Б. Цонев, сп. *Истор. на бълг. ез. I*, стр. 233.

маскинот е извршен од Григориј, епископ пелагониски и прилепски и затоа трудот е познат и под името „Григориев превод”[4].

Трудот на еп. Григориј, како словенски споменик од XVI в., има своја вредност и независно од квалитетот на преводот. За историјата на македонскиот јазик тој е од извонредно голема важност, зашто во ниеден од поранешните споменици нема проникнато толку многу елементи од живиот народен говор како во него. Но од друга страна не е без значење и прашањето *како ей. Гриѓориј ѓреведувал од ѓрчки.* Судбината на овој труд, како што веќе укажавме порано[5], во голема степен зависела од тоа како е тој преведен и на какви принципи бил построен преводот. Освен тоа, со одговорот на ова прашање се фрла извесна светлина и на самиот преводач, еп. Григориј, којшто има големи заслуги за овој крупен потфат, а познат е само по име. Григориј Пелагониски неоспорно играл важна улога во културниот и општествениот живот на нашиот народ пред околу 400 години и заслужува да биде предмет и на посебни студии. Засега единствениот извор од каде што можеме да црпеме повеќе податоци за личноста на еп. Григорија е неговиот труд — Македонскиот превод на Дамаскинот.

Споредувајќи го овој превод со грчкиот оригинал, можевме да се увериме дека тој не е насекаде ист. Има слова кои се сосема добро преведени, но има места, па и цели слова, каде што преводот не е на висина и се допуштани грешки од различен вид. Спонтано се наметна прашањето дали се грешките направени во моменти кога му ослабувало вниманието на преводачот, или пак при преводот зело учество и друго лице. Ако е верно второво, можеме ли и понатаму да го нарекуваме целиот Македонски превод на Дамаскинот „Григориев превод?“ Со овој напис ќе се обидеме да одговориме и на ова прашање. За среќа две слова (сл. за *Недела на миѓароѓ и фарисејоѓ* — 21 и сл. за *Недела на блудниоѓ син* — 22) можат со сигурност да му се припишат на Григориј Пелагониски, како што се гледа од насловите на овие слова во некои ракописи. Нивниот текст, кој во обем изнесува 90 страници, е доволен да се оцени квалитетот на неговата работа, а освен тоа тој може добро да послужи и како критериум за определување авторството и од останатиот текст на зборникот кој содржи вкупно околу 1100 ракописни страници. Но пред да преминеме кон прашањето како Григориј Пелагониски преведувал од грчки и да ги изнесеме резултатите од тоа иследување, да видиме прво што се знае досега за него.

2. Името на Григориј, еп. пелагониски и прилепски, во науката за прв пат се спомнува во средината на минатиот век од В.И. Григо-

---

[4] П. Лавров, којшто прв се занимавал со овој превод, истакна, *о. с.* стр. 17, дека целиот превод е дело на еп. Григориј и ова негово мнение беше прифатено од сите подоцнешни иследувачи.

[5] сп. *За „Средноѓорскиоѓ“ ѓревод на Дамаскиноѓ*, Македонски јазик XI—XII, 1960/61, стр. 71.

рович[6] кој одбележува во својот *Очерк путешествія по европейской Турціи* дека при посетата на манастирот Трескавец во 1845 год. во црковната паперта ги видел ракописите: *О писменех* од Константин Костенечки и *Преводот од Метафраста* на Григориј еп. пелагониски и прилепски. А. Викторов[7] во својот опис на ракописите од Севастјановата збирка во 1881 г. прв даде јасен и сигурен податок за Григориј Пелагониски во врска со ракописниот зборник бр. 50 (1480) составен од 18 различни фрагменти. Шеснаесеттиот по ред фрагмент, којшто се состои од 5 листа, содржи дел од средината и крајот на едно и почетокот на друго слово со следниов наслов: Слово о притчи митара и фарисеа. По шпцем езыце. пріемлет сіе слово о еже не плакати. и о смѣреніе. и исповѣданіе· прѣложенное б(о)г(о)люб(е)зным еп(и)ск(о)пωм пелагонискум и прилѣп'скым смѣренномоу Григорію слово ка҃, а над насловот стои: Дамаскуноу монах уподіакон и оучителю. П. Лавров ги објави трите фрагмента во прилогот на својата студија *Дамаскин Студит и сборники его имени „Дамаскины" в югославянской письменности* стр. 64—68. Тој имал можност да прегледа и еден ракопис, превод на сите 36 слова од зборникот Θησαυρός на Дамаскин Студит, ркп. 318 од бившата Белградска народна библиотека (порано сопственост на Полошкиот манастир „св. Георги" од Тиквеш на р. Црна, како што можело да се види од записите на л. 14 и л. 514)[8], како и еден помал ракопис, без почеток и крај, бр. 129 од истата библиотека со 5 слова од Дамаскина Студита. Споредувајќи го 16-от фрагмент од ркп. бр. 50 на Севастјановата збирка, каде што се спомнува името на преводачот, со ракописите бр. 318 и 129 од БНБ, тој установи дека сите тие се дело на ист преводач — еп. Григориј. Кон овие ракописи тој, сосема оправдано, го приклучи и ракописот на Киевската духовна академија бр. 33 со последните 16 слова од Θ., за кој веќе беше пишувал В. Певницкий[9] и во својата студија поместил долги цитати од него.

Во некои наслови на словата од овие ракописи се спомнува дека се од Метафраста и од Дамаскина. Во насловите на грчкиот текст од Θ. редовно се одбележува дали е текстот на словото оригинален од Дамаскина или е, пак, само прераскажан на народен јазик (μεταφρασθείς/-θέν εἰς κοινὴν γλῶσσαν) од други извори. Седумте слова за светителите (за св. Георги — 14, Теодор Стратилат — 17, св. Евстатиј — 19, св. Никола — 20, Марија Египетска — 27, св. Димитрија — 35

[6] Виктор Григорович, *Очерк путешествія по европейской Турціи*, II идз. Москва 1877, стр. 160.

[7] А. Викторов, *Собраніе рукописей П. И. Севастянова*, 50 год. *Румян. музея*, Москва 1881, стр. 73—75.

[8] На л. 14, според Лавров, *o. c.* стр. 10: сіа стаа книга заволаа дамаскин естъ монастирска полошка храмъ стаго великомоученика геωргіа аще кто оудержитъ еа за себе да боудетъ емоу соперник сти геωргіе на страшное и второе христово пришествіе Каліче Даскал·

На л. 514, според Љ. Стојановић, *Каталоі*. . . IV, стр. Сіа книга глаголема Дамаскин, монастира Полошко, храма светаго великомоученика Геωргіа· Придох и азь подъ негови сени и ωбщих се въ лето ω въплъщеніе господа нашего Ісоуса Христа, аψмѕ (1746).

[9] Певницкий В., *Рукописный сборник проповѣдей иподіакона Дамаскина Студита*, Труды Киевской Духовной академии, октябрь 1877, стр. 3—44.

и Теодор Тирон — 36), потоа словото за Благовештение и словото за Недела на страшниот суд се така прераскажани, а другите се оригинални состави на Дамаскин Студит. Зборот Μεταφρασθὲν од овие 9 слова преводачот на Македонскиот превод на Дамаскинот го поврзал со името на хагиографот Симеон Метафраст од IX в. и го превел: ѿ Метафраста. До збрката можело да дојде, како што забележи и Лавров[10], поради тоа што изразот Μεταφρασθὲν се среќава, главно, во насловите на словата за светители, какви што пишувал Метафраст. Такви слова — житија на светители од Метафраст имало преведено и на црковнословенски[11] и за нив можел да знае преводачот.

Лавров сосема оправдано претположи дека *Преводот од Метафраста* на Григориј Пелагониски, што Григорович го видел во манастирот Трескавец, всушност бил превод на зборникот Θ. од Дамаскин Студит, но се чуди како можело да му избега од очите на Григорович името на Дамаскина[12].

Љуба Стојановиќ во својот *Каталог* на ракописите од Белградската народна библиотека IV[13] откри уште еден податок за Григориј Пелагониски. Во описот на ракописот бр. 315 (419), (без почеток и крај, — Зборник на проповеди кој содржел 5 Дамаскинови слова)[14], го цитира насловот на словото за *Недела на блудниот син*, каде што е одбележено: приведено от б(о)г(о)люб(е)знаго епископа Пелагонніѧ и Прилѣпа смѣреннаго Григоріа.

**3**. Прв ја истакна големата важност на Григориевиот превод на Дамаскинот П. А. Лавров[15]. Од околу 30 зборници — Дамаскини, колку што му биле познати дотогаш нему, тој најде дека ракописот бр. 318 од БНБ е еден од најважните како по полнота, така и по особеностите на јазикот. Лавров сметаше дека со систематското проучување на овој зборник ќе се разрешат повеќе прашања во врска со првите преводи на Дамаскинот и јазикот на кој се преведувани тие. Затоа тој даде и сугестија за публикување на тој зборник. Но ракописот, недоволно проучен и неиздаден, пропадна заедно со другите два Дамаскина (бр. 129 и 315) во пожарот на Белградската народна библиотека во 1941 год. Поради тоа проучувањето на овој важен споменик беше оневозможено.

---

[10] *О. с.* стр. 17s.

[11] Сп. Vl. Mošin, *Ćirilski rukopisi Jugoslovenske akademije*, I, 1955, стр. 104s.

[12] Ако се земе под внимание фактот дека Григорович, според неговите зборови, *о. с.* стр. 116, не бил дочекан многу љубезно во Трескавец и нерадо му биле покажувани ракописи, не е чудно што тој немал можност да му посвети повеќе внимание на ракописот и поради тоа да не го забележи името на Дамаскин Студит. Дваесет години, подоцна, кон крајот на мај 1865 год. и архимандритот Антонин го посетил Трескавец. Тој таму нашол еден сандак со книги, меѓу кои и петнаесетина ракописи, но поради тоа што собата каде што се чувале книгите била темна и влажна, не можел да остане таму подолго и не дал опис на ракописите, сп. архим. Антонин, *Поѣздка въ Румелію* СПб, 1879, Перлепе 27 и 28 мај.

[13] Љ. Стојановић, *Каталог Народне библиотеке у Београду* IV, бр. 419.

[14] Љ. Стојановић, l. c., погрешно го смета Дамаскина Студита за исто лице со Јована Дамаскина, затоа и допушта дека ракописот можел да биде од XV век.

[15] *О. с.*, стр. 17.

Со откривањето на ракописот од Кичевскиот манастир — Пречиста, т.н. *Крнински Дамаскин*[16] со првите 20 слова од овој превод и на ракописот бр. 66 од Патријаршиската библиотека во Белград, досега недоволно познат[17], со првите 16 слова, сепак се даде можност за иследување на Григориевиот превод.

Благодарение на тоа што Киевската публична библиотека, каде што се чува сега спомнатиот ракопис бр. 33 на Киевската духовна академија, ни испрати нужни податоци[18] и микрофилм од овој ракопис, можевме да правиме споредби меѓу него и ракописот од Кичевскиот манастир. При тоа можевме да се увериме дека тие претставуваат два дела на еден ист ракопис[19].

Крнинскиот ракопис, сега сопственост на Институтот за македонски јазик „Крсте Мисирков" бр. 594, има лакуни поради загубени листови во словата 1—4, 6, 14 и 20. Лакуните до 14 слово можат да се пополнат од ракописот бр. 66 на Патријаршиската библиотека, кој како што покажавме[20] незнатно се разликува од Крнинскиот само по однос на некои правописни особености. Еден дел од крајот на 20 слово (за св. Никола), каде што има изгубени листови во Крнинскиот Дамаскин, може да се дополни со фрагментот од ркп. бр. 50 на Севастјановата збирка, сега во Румјанцевскиот музеј, при Государственная библиотека именни Ленина во Москва. По таков начин, со исклучок на една мала празнина во крајот на словото за св. Никола, се комплетира целиот Македонски превод на Дамаскинот и со тоа се овозможи систематска студија како за преводот и јазикот на овој драгоцен за историјата на нашиот јазик споменик, така и за преводачот еп. Григориј.

———————

[16] Сп. *За Македонскиот превод на Дамаскинот*, Македонски јазик XI—XII 1960—61, стр. 41 s.

[17] Д. Руварац, *Два зборника проповеди Дамаскина Студита*, Гласник Срп. правосл. патријаршије, год. III, 1922, бр. 3, стр. 37—39, бр. 4, стр. 50—52. Сп. уште Македонски јазик XI—XII, стр. 41, 62 s.

[18] Според *Описаніе рукописей церковно-археологическаго музея при Кіевской Духовной академии*, вып. II, Кіев 1877, составен од Н. И. Петров, под бр. 290—33, се одбележува дека овој ракопис постапил во академиината библиотека од збирката на архим. Антонин. Од спомнатиот труд на архим. Антонин, *Поѣздка въ Румелію*, стр. 297 s. се гледа дека авторот бил во Слепче на 26 мај 1865 г. Таму тој опишува со колку голема заинтересираност барал ракописи. Не е исклучено дека овој ракопис, кој на крајот содржи запис дека припаѓал на манастирот св. Никола Топлички (Сию дамскин столюу Николоу Топлица кто его оукрадет да е аф(о)регнь, а Топличкиот манастир св. Никола не е далеку од Слепче), тогаш бил најден од архим. Антонин и однесен во Киев.

[19] Врз основа на податоците што ни ги испрати Киевската публ. библиотека, како и од микрофилмот можевме да установиме дека Киевскиот ркп. бр. 33 со 16, слова, од 21 до 36, е продолжение на Крнинскиот, којшто ги содржи првите 20 слова. Забележително е дека и двата се пишувани на хартија со исти водени знаци кои укажуваат на производство од последната четврт на XVI в. Крнинскиот завршува со 38 табак, а киевскиот почнува со 39 и ги содржи сите листови до 70 табак, т. е. двата дела имале вкупно 560 листови, приближно толку, колку што имал и најполниот препис од овој превод, БНБ бр. 318. Размерот на листовите, текстот и растојанието меѓу редовите во двата ракописа се исти. Нивното единство се гледа уште појасно од истиот нацрт на буквите, лигатурите, иницијалите и другите знаци, сп. Македонски јазик, год. XV, 1964, стр. 92.

[20] Сп. Македонски јазик XI—XII, стр. 61 s.

**4**. Меѓу филолозите и историчарите што се занимавале со оваа проблематика доскоро немаше исто мнение ни по прашањето кога живеел Григориј Пелагониски. Лавров (*о. с.* стр. 19) определи општо дека името на еп. Григориј треба да се бара од средината на XVI век наваму. Б. Цонев[21], со желба да го определи поточно времето кога живеел Григориј Пелагониски, ова лице го идентифицира со охридскиот архиепископ Григориј од крајот на XVII в., којшто двапати го напуштал архиепископскиот престол и двата пати доаѓал за проедар на Пелагониската катедра. Следејќи го Цонева и други учени го споделуваа ова мнение[22]. Иван Снегаров во II том од својата *Охридска архиепископија*[23] установи дека Пелагониската епархија била издигната на степен митрополија во 80-те години од XVI в. Следователно, преводачот еп. Григориј можел да биде на оваа должност пред тоа. По оваа дата тој ќе беше наречен митрополит, а не епископ пелагониски. Врз основа на Крнинскиот Дамаскин и др. ракописи ние приведовме палеографски докази дека архиепископот охридски и проедарот пелагониски Григориј од крајот на XVII в. не го извршил преводот на Дамаскинот. Водените хартијни знаци од ракописи кои претставуваат подоцнежни преписи на овој превод[24] укажуваат на производство од последната четврт на XVI в. Во еден од таквите помлади ракописи[25] се среќава и запис од подоцнежно време со дата од 1657 год. и во никој случај не би можел преписот да биде направен од превод на архиепископот Григориј којшто живеел во крајот на XVII в. Констатиравме дека преводот бил сигурно извршен од I, II или III издание на Θ.[26] Врз основа на сето тоа можевме да установиме дека преводот на Дамаскинот бил извршен меѓу 1560 и 1580 година.

Меѓувремено Б. Бабиќ[27] прочита и еден фреско натпис сместен меѓу апсидата и ѓаконикот, во олтарот на црквата од манастир Трескавец. Во натписот се зборува дека некој Стојан Хранчев со жена си дал да се живописа и украси олтарот во 1570 година за време на игуменот Пахомиј и епископ Григориј (во ,зои т.е. 7078—5508=1570). Од автопсија можев да се уверам дека годината (,зои) и името на еп. Григориј се добро прочитани. Според Бабиќ, со ова време се согласува и стилот

---

[21] *О. с.* ibidem.

[22] Сп. бел. 25, стр. 42, Македонски јазик XI—XII.

[23] Ив. Снегаров, *История на Охридската архиепископия — патриаршия* т. II (от падането ѝ под турците до нейното унищожение, 1394—1767), София 1932, 237.

[24] Ркп. бр. 66 од Патр. белгр. библиотека.

[25] Ibidem, на последниот лист.

[26] Првото издание на Θησαυρός е од 1557—58, II 1561, III 1562, сите во Венеција. Една случајна печатна грешка во *Каталогот* на *Bibliotheca Askewiana*, Лондон 1775, дека во библиотеката на д-р Аскју бил најден Θ. на Дамаскин Студит, објавен во 1528 во Венеција, наместо 1628, како што покажа францускиот библиограф E. Legrand, *Bibliographie hellénique au XV^e^ e XVI^e^ siècles* II, Paris 1885, стр. 12, се провлекува до најново време. И во најновите прирачници по новогрчка литература сеуште се пишува дека ова дело било прв пат објавено во 1528 г. cf C. T. Dimaras *Histoire de la littérature néo-hellénique* (des origines à nos jours), Athènes 1965, p. 102.

[27] Б. Бабић, *На маргинама историје манастира Трескавца*, Зборник за ликовне уметности I, Нови Сад 1965, стр. 27.

на сликарството во апсидата и времето на епископувањето на Григориј. Без сомнение, ова лице е всушност преводачот на Дамаскинот.

Врз основа на овој, како и на други словенски натписи од ова време, проф. Блаже Конески[28] сосема оправдано допушта дека епископ Григориј бил од македонско-словенско потекло. Овде ќе приведеме еден податок од кој со сигурност се потврдува една ваква претпоставка:

На крајот од последното (36) слово — за Теодор Тирон, грчките зборови: Εἰς τὴν Κωνσταντινούπολιν ἦτον ναός του ὅπου ὀνομάζετο Φανερωτής, се преведени на следниов начин: вь константїнь градь бѣ храмь емоу, иже именовашесе Фанеротись, нашим же езыком ꙗвленїе· Додатокот со кој преводачот го појаснува грчкиот збор Φανερωτής — нашимь же езыком ꙗвленїе и покажува дека словенскиот јазик го смета за свој[29], како што ќе видиме подолу е во духот на Григориевиот

---

[28] Бл. Конески, *Црковнословенскиот јазик на фреските во Македонија*, Симпозиум 1100-годишнина од смртта на Кирил Солунски 2, МАНУ, Скопје 1970, стр. 108.

[29] Уште пред околу 100 години В. Певницкий во својата студија (в. горе бел. 9) за Киевскиот Дамаскин бр. 33, којшто е всушност втора половина од Крнинскиот Дамаскин (спор. бел. 18 и 19), ги истакна зборовите на Григориј од словото за Недела на мироносиците, каде што на стр. 277 (Ркп. бр. 318 од БНБ, л. 418), се појаснува зборот ἑκατόνταρχος „сътникь· стоначелникь нменоуетсе блъгарскы"· Кон ова Певницкий (*о. с.* стр. 11) забележа: „переводчик счел нужным сделать обьясненіе, указывающее на тех лиц, для которых сделано это обьясненіе". Ова место потоа го цитира и Лавров, *о. с.* стр. 20, Е. Демина, *о. с.* (бел. 2), стр. 15—16 и др.

Всушност во Григориевиот превод има уште едно место со слично појаснување за тоа што е коливо (варена пченица). Во словото за Теодор Тирон (36) се вели: Ἂς φάγωσι κόλυβα... ὅτι ἀκόμη δὲν ἦσαν γνωστὰ τὰ κόλυβα, ἀλλὰ μηδὲ ὠνομάζοντο... Да ꙗдоут коутїю· ꙗко не бѣ еще сїе коливо (додадено) блъгарски коутїа, нь ниже имѣновашесе·

Но нема основание на овие изјави да им се придава таква тежина. Не може да се зборува за јасно издиференцирана национална свест кај балканските народи во XVI в., нити пак можат да се употребуваат називите: *грчки* (*елински*), *српски*, *бугарски* како национални ознаки во современа смисла. Во ова време, под турското ропство, по зборовите на Крумбахер, *Die Griechische Literatur des Mittelalters*, во прирачникот *Die griechische und lateinische literatur und Sprache* von U. v. Wilamowith-Moelendorf, K. Krumbacher, etc. Leipzig—Berlin 1912, стр. 364s., се рушат основите на националната култура кај Грците. Како кај Грците, така и кај балканските словенски народи во ова време христијанската вера им служи како израз на нивната културна и национална самосвест. Наоѓајќи се под исти политички, економски и културни услови, Словените од Македонија, Бугарија и Србија биле обединети со православието наспроти иноверниот завојувач. Црковните и книжовните дејци соработувале, здружени со еднаква љубов кон сè што е словенско и христијанско. Целиот православен словенски свет на Балканот (вклучително и Влашко и Молдавија) се служи со еден книжовен јазик — црковнословенскиот и со еден правопис — ресавскиот. Христијанството и истите услови на живот во ова време ги здружуваат балканските Словени и со Грците со кои, може да се каже, и соработуваат, судејќи според словенските преводи на Дамаскиновите слова.

Грците се нарекуваат *Ромеи*. Поимот *еллин* означува незнабожец, поган; под *еллинство* се подразбира нешто долно, противно на христијанството. Според Дамаскин Студит императорот Трајан е еллин: бѣ нѣкы црь еллинскы (βασιλεὺς Ἕλλην—) имѣнем Трлиань (сл. за св. Евстатиј, л. 251), Максимїан и Максентїе овои ты царе еллине, Лавлн, тестот на Јакова бил еллин, илиїа закла ѿ сїщенникы ıезавелини· ел'лине вь вѣре (сл. за арх. Мих. л. 232.) и др. (Од друга страна, Дамаскин Студит лично со симпатија зборува за старите елински философи и поети).

Дека не биле така јасно издиференцирани не само народносната свест, ами и јазикот на балканските словенски народи во XVI в. се гледа од фактот што служејќи се со црковнословенскиот јазик, книжовниците се обидувале да појаснат некои збо-

стил, а и целото слово ги има сите белези на негов превод. Од јазичните особености на народниот говор што проникнале во неговиот црковнословенски јазик пак, може поблиску да се определи, како што веќе укажавме[30] и средината од која што потекнува Григориј, имено југозападна Македонија. Овој податок е важен и поради тоа што покажува дека на раководни места во епархиите на Охридската архиепископија не доаѓале само Грци, ами и Словени. Во XV и XVI в. има случаи кога и за архиепископи во Охрид биле ракополагани лица од словенско потекло, како на пр. Доротеј и Прохор.

5. На прашањето *како преведувал од грчки еп. Григориј* се запре и Лавров (*о. с.* стр. 27s.). Споредувајќи го белградскиот ракопис бр. 318 и Нежинскиот Дамаскин, ракопис на еден исто така многу стар превод, со грчкиот оригинал, установи дека преводачот на Нежинскиот Дамаскин бил слаб во знаењето на грчкиот јазик и правел груби грешки. Зборот θαῦμα го прочитал Θωμᾶ, без да води сметка дека со тоа не се добива никаква смисла, а еп. Григориј тоа место сосема правилно го превел. Преводачот на Нежинскиот Дамаскин пропуштал грчки зборови што не можел да ги преведе, на пр. л. 127: землꙗ потресесе, небо (...) аггелы вьстрепеташе — ...ὁ οὐρανὸς ἔφριξε, οἱ ἄγγελοι ἐτρόμαξαν, или осежи тѣло мое (...) херꙋвїмωми, и страшное серафимωми — φρικτὸν εἰς τὰ χερουβίμ. Во ракописот бр. 318 од БНБ не се оставаат зборови непреведени: и землꙗ тресешесе· неб(е)са въстрепета агг(е)лы тресехоусе· — ωсежи тѣло мое иже трепетань на херꙋвїмѣх· и сташань на серафїмѣх — πιάσε τὸ κορμί μου, ὁποῦ εἶναι φρικτὸν εἰς τὰ χερουβὶμ καὶ φοβερὸν εἰς τὰ Σεραφίμ.

Преводачот на Нежинскиот Дамаскин имал особено големи тешкотии кога требало да преведе некои технички изрази, називи на растенија и др. и затоа во текстот оставал многу празнини. Преводачот на ркп. бр. 318 нашол излез од таа тешкотија што ги запазувал грцизмите,

---

рови и погрешно ги претставувале како да се српски или бугарски. Така, на пр.: авторот на „Средногорскиот" превод на Дамаскинот од крајот на XVI в. нагласува во насловот на првото слово дека преведува на словенски: прѣложисе на словенскы езыкь (сл. за Благовештение). Во насловот на словото за Цветници, пак, појаснува: по грьпскомꙋ езыкоу връбница. Називот връбница е, меѓутоа, стар словенски збор; тој се употребува и сега во бугарскиот, а на српски тој гласи *врбица*, не *врбница*.

Врз основа на ова никому не би му паднало на ум да го прогласува „Средногорскиот превод на Дамаскинот" за српски, зашто во него се наоѓаат бројни јазични црти од бугарскиот. Исто така и зборот коутїꙗ што го спомнува еп. Григориј како бугарски, е всушност стар словенски збор и се среќава во руски и српски ракописи (сп. Миклошич, *Lexicon pal. Sl. — Graeco-Lat.* s. v.), поскоро отколку во бугарски. Григориј Пелагониски, како и Дамаскин Студит, појаснува извесни термини и со зборови од други несловенски јазици, на пр.: воевода илѣновашесе, пръвы воевода царевь. тъи иже гл(аго)лемь тоурьскы ганичарага. Зар од вакви појаснувања треба да се извлекуваат податоци за народносната припадност на авторите? Елементите од народниот говор што проникнале во црковнословенскиот јазик на еп. Григорија се очигледно од југозападна Македонија. Следователно, при класификацијата на Дамаскините, треба да се води сметка за овие јазични особености и на Македонскиот превод на Дамаскинот да му се даде посебно место.

[30] Сп. Македонски јазик XI—XII, стр. 50.

а потоа ги појаснувал со други зборови. Така на пр. Нежински л. 175': вь соуботоу оубо по законоу мωvсеовоу, не деиствоваше ничтоже· тькмо коупише бл(а)говωнаа помазанїа (. . .) и инаа нѣкаа, ити и помазати тѣло х(ристо)во — μόνον ἀγόρασαν μυρωδικὰ ἀλείματα, λούσματα, ῥοδοστάγματα, καὶ ἄλλα τινά. Бр. 318 БНБ: въ соуботоу же по законоу моvсеωвоу, не дѣлаахоу ничтоже· тьчїю коупише мvр(и)сми съмешенїе лоузмата· радостаг'мата· сирѣчь ωмивател'ное и вода трендафилова, и ина нѣкаа.

Меѓутоа, за време на својот краток престој во Белград Лавров немал можност да изврши полна анализа на преводот од ркп. БНБ 318. Тој не отиде до крај ни во споредбите меѓу Нежинскиот и овој ракопис. Така споредувајќи го уводот од словото за пасха (8 сл.) меѓу овие два ракописа тој цитира текст во должина од триесетина редови (сп. *о. с.* стр. 30s.). Но една реченица непосредно пред овој текст е дадена само од Нежинскиот ркп. л. 100 (стр. 26): съставна же гл(аго)лютсе сїа, не іако ωт тѣла соущіе и ωт д(оу)ше, нъ зане соут трисъставна сирѣч имоут гльбиноу, и дльготоу, и широтоу. При тоа забележува дека зборот трисъставна, наспроти τριχῆ διαστατά бил додаден со друго мастило на местото што било порано оставено празно. Тоа место во Македонскиот превод на Дамаскинот, според Крнинскиот ркп. и патријарш. Бгд. бр. 66 гласи: власи стоіателны. Во ова слово, како што ќе видиме подолу има и други зборови кои се преведени поинаку отколку во словата што можат со сигурност да му се припишат на Григориј Пелагониски.

Одликата што ја истакна Лавров во најполниот препис на Македонскиот превод на Дамаскинот, имено: да се преведува буквално сѐ, да не се пропушта ништо од грчкиот текст, а ако се допуштат на места грцизми, да се појаснат тие со други зборови, е една од најкарактеристичните особености на 21 и 22 слово, што значи дека ова може да се смета за одлика на Григориевиот превод. Но оваа особеност не се јавува во некои слова. При сѐ што е запазен принципот да се превдува сѐ и ништо да не се изостава, паѓа в очи дека преводачот на овие слова не го знаел значењето на многу грчки зборови, допуштените грцизми не ги појаснува со други зборови, а и во словенскиот се среќаваат нејасни, конфузни реченици.

6. За да се покаже појасно квалитетот на Григориевиот превод, ќе го споредиме со преводот, каде што претполагаме дека има земено учество и друга рака. Ќе почнеме прво со илустрации од 21 и 22 слово, кои можат со сигурност да му се припишат на Григориј.

Од 21 слово (Румјанц. муз. ркп. бр. 50):

ѿны̏ ѝже зрꙋт ѝздалече красна садовїа, братїа любими, зреще же шаровѣ ѝ мнωг(о) красное цвѣтїе· тогдаже ѿщꙋтет бл(а)гоꙋханїе их, нъ ѐгда приближаютсе близ цвѣтїа, ѝ ѿсежꙋть съ рꙋкама. тако іес(ть), ѝ

᾿Εκεῖνοι ὅπου ἰδοῦν ἀπὸ μακρόθεν εὔμορφα περιβόλια, εὐλογημένοι Χριστιανοί, βλέπουσι μὲν πλουμιστὴν καὶ πολλὴν εὐμορφίαν τῶν ἀνθέων, τότε δὲ αἰσθάνονται τὴν εὐωδίαν τους, ὅταν πλησιάσουν κοντὰ εἰς τὰ ἄνθη, καὶ τὰ πιάσωσιν μὲ τὰ χέριά τους. Ἔτσι εἶναι ἡ κατάστασις

състоа́ние цр҃ковное. ꙗ҆коже цвѣ́ти не-
ꙋвѣ́даемим҃и бл(а)гово́нными ес(ть), сло́-
веса и҆ повѣ́сти ст҃ыих на́ших писа́ни.
зане́ ѿт сих. слышим и҆ разꙋмеемь,
како вжественѣ́йши пророцы, радꙋютсе
въ дꙋховних ѻ҆гра́дѣх. ка́ко ап(о)ст(о)-
лы нас ꙋчет влагочестїе. ка́ко мч҃нцы
м(о)лиеть б(ог)а нас ра́ди. ка́ко аг-
г(е)лы им съпомагают въ молие́нїе.
ка́ко ꙋчи́телїе тъщꙋтсе ра́ди бл(а)го-
честї́е. ка́ко праве́дны и пр(е)подо́б-
ны тъщꙋтсе цс(а)рствїа ради н(е)б(е)с-
наго. и҆ мнѡ́жаишее и҆ величайшее,
ви́дѣти кто въ црквах на́ших, и҆сто́ч-
никь бл(а)гь. ꙗ҆вле́нїе надѣ́жде на́-
шего сло́веса х(рист)а б(ог)а гл(аго-
л)ю и св(е)щеное ев(а)гг(е)лие, въ кое
е҆в(а)г(ге)лїе, ес(ть) все съврьшенїе
жи́вота нашего. вса оучения г(о)с(под)-
ниа. вса е҆гова чю(де)са вса е҆гова
б(о)жествна и тѣлесна дѣланїа.

τῆς Ἐκκλησίας μας· ὡσὰν ἄνθη ἀμά-
ραντα καὶ εὐωδέστατα εἶναι τὰ λό-
για καὶ ἡ διήγησις τῆς ἁγίας μας
Γραφῆς· διότι ἀπ' αὐτὰ ἀκούομεν καὶ
γνωρίζομεν, πῶς οἱ θειότατοι προφῆ-
ται χαίρονται εἰς πνευματικὰ περι-
βόλια, πῶς οἱ Ἀπόστολοι μᾶς διδά-
σκουν τὴν εὐσέβειαν· πῶς οἱ μάρτυ-
ρες παρακαλοῦν τὸν Θεὸν δι' ἡμᾶς·
πῶς οἱ ἄγγελοι τοὺς συμβοηθοῦν εἰς
τὴν παρακάλεσιν· πῶς οἱ δικάσκαλοι
ἀγωνίζονται διὰ τὴν εὐσέβειαν· πῶς
οἱ δίκαιοι καὶ οἱ ὅσιοι κοπιάζουσιν
διὰ τὴν βασιλείαν τῶν οὐρανῶν· καὶ
τὸ περισσότερον καὶ μεγαλήτερον εἶ-
ναι νὰ ἰδῇ κανεὶς εἰς τὴν Ἐκκλη-
σίαν μας τὴν βρύσιν τῶν ἀγαθῶν,
τὴν βεβαίωσιν τῆς ἐλπίδος μας, τὰ
λόγια τοῦ Χριστοῦ· τὸ θεῖον λέγω
καὶ ἱερὸν Εὐαγγέλιον, εἰς τὸ ὁποῖον
Εὐαγγέλιον εἶναι ὅλη ἡ τελείωσις
τῆς ζωῆς μας, ὅλη ἡ διδαχὴ τοῦ Κυ-
ρίου, ὅλα του τὰ θαύματα, ὅλαις του
ἡ θεϊκαῖς καὶ σωματικαῖς ἐργασίαις

## Од 22 слово (Киевски ркп. бр 33)

Велико нѣкое злӧ ес(ть) лю-
бимници ѿтчаа́ние· и тако во сїе злӧ
ес(ть) ꙗко вина и начало мꙋцѣ бы-
ваеть въ чл҃цѣхь. твръд и ѡснова́-
нїе грѣхѡм вьсем. сїе ѿтчаа́нїе ес(ть).
зане е҆гда съгрѣшит кто, и прѣ-
грѣшит велико къ бꙋ, потѡм не при-
падаеть къ покаанїе и исповѣданїе. нъ
ѿтчаетсе коначне. и гл(агол)ет ꙗко
ѡнь сп(а)сенїе. не ѡбрѣщет. кое ино
величайше и горшенше зло ес(ть)
ѿт сїе. мнѡзы дре́вныхь чл҃кь мꙋчи-
шесе ѿт сїе ѿтчаанїе. ꙗко же во
їеврейе. иже распеше х(рист)а, и самь
їꙋда. зане аще и толико нечьстїе сътво-
ри їоуда и прѣда х(рист)а на съмър-

Μέγα τι κακὸν εἶναι, εὐλογι-
μένοι Χριστιανοί· ἡ ἀπόγνωσις. καὶ
τοιοῦτον κακὸν εἶναι, ὅτι αἰτία καὶ
ἀφορμὴ τῆς κολάσεως γίνεται εἰς τὸν
ἄνθρωπον· στερέωμα καὶ θεμέλιον
τῶν ἁμαρτιῶν ὅλων, αὐτὴ ἡ ἀπό-
γνωσις εἶναι διότι ὅταν ἁμαρτήσῃ
κανεὶς καὶ σφάλῃ μεγάλως εἰς τὸν
Θεόν, ἔπειτα νὰ μὴ πέσῃ εἰς μετά-
νοιαν, καὶ εἰς ἐξομολόγησιν, ἀλλὰ
νὰ ἀπογνωσθῇ τελείως, νὰ λέγῃ, ὅτι
ἐκεῖνος σωτηρίαν δὲν εὑρίσκει, τί ἄλ-
λο μεγαλήτερον καὶ χειρότερον κα-
κὸν εἶναι ἀπ' αὐτό; Πολλοὶ τῶν πα-
λαιῶν ἀνθρώπων ἐκολάσθησαν ἀπ'
αὐτὴν τὴν ἀπόγνωσιν, ὥσπερ οἱ Ἑβ-
ραῖοι, ὅποι ἐσταύρωσαν τὸν Χριστόν,
καὶ αὐτὸς ὁ Ἰούδας· διότι ἐὰν καὶ
τόσην ἀσέβειαν ἔκαμεν ὁ Ἰούδας, καὶ
ἐπρόδωσε τὸν Χριστὸν εἰς θάνατον,

тъ. да бы хо́тель покаатисе притеци къ х(рист)ꙋ и̑ пра́щаше съгрѣше́нїе е̑го̀ нъ҇ не покаа́се ѿ о̑каа́ны. нъ҇ па́де въ ѡчаа́нїе и рече ꙗ̑ко проче сп(а)сенїе не и̑мат. се́го ради̑ пойде и̑ оу҆дависе. и наслѣ́ди вѣ́чное мꙋченїе. и̑ не тък- мо тъй. нъ҇ и̑ и́ни мнѡ́зы сꙋт и̑ сꙋт и̑ дн҇ьшны дн҇ь и̑же творе́ть грѣ- хы, потѡм не каю́тсе ре́щи ꙗ̑ко а̑ще и зла̑а сътво́рише, нъ҇ паки̑ е̑лика каю́тсе прїе́млеть тѣ́х б҇ъ. нъ҇ въла́- гаеть их дїа́воль въ ѡтчаа́нїе. не покаа́тисѧ, и спастисе. гл҇ютже вь се́- бѣ. ꙗ̑ко е̑да̀ и мы̑ и̑же сътво́рихѡ.и толици грѣси. ес(ть) ли мощно сп(а)с- тисе; не спасемсе и̑ мы. тъчїю поне́- же мꙋчимсе. да творим а̑ще что ви́- дитсе. да [съгрѣ] съгрѣша́емь, да крадем да блꙋ̀димь. да погꙋбла́емь. да прѣлюби дѣ́иствꙋимь. да въздав- ли́мь. да хꙋлимь. да клънемсе лъжꙋ. да ѡва́ждаим инѣх. да творим е̑лнкаа нам оу҆годна. и хо́щем и жела́емь. та́- кови чл҇ци пада́ють ѡт дїа́волскые дѣ́леси въ ѡтчаа́нїе. и не каю́тсе. се- го ради̑ длъжни е̑сми въсегда и мы̑ и̑же вѣ́мн писа́нїе. да повѣ́дꙋемь чл҇колю́вїе б҇жїе, да ꙋ҆слы́шꙋт грѣ́ш- ници и прѣстѫ́пници ꙗ̑ко́же мы̑, да не ѡтчаꙗваютсе сами сѣбе. нъ҇ да каю́тсе и̑ да припадають кь б҇ꙋ. паче же ѡт всѣхь, дн҇ѣх дн҇сь ес(ть) по- до́бно сътво́рити то̀. и поне́же самь г҇ь нашь і҇ѵ х҇с. дн҇сь нас оу҆чить ѿ сые мл҇срдїе б҇жїе. и̑ сказꙋеть ѡт притчю свою̀ ч҇тною, ꙗ̑ко нѣ́с(тъ) ни

νὰ ἤθελε μετανοήσε νὰ προδράμῃ εἰς τὸν Χριστὸν, νὰ εἰπῇ ὅτι ἔσφαλε, πάλιν τὸν ἐδέχετο ὁ Χριστὸς, καὶ ἐσυγχώρει τὸ πταίσιμόν του, ἀλλὰ δὲν ἐμετανόησεν ὁ ταλαίπωρος ἀμὴ ἔπεσεν εἰς ἀπόγνωσιν, καὶ εἶπεν ὅτι πλέον σωσμὸν δὲν ἔχει· διὰ τοῦτο ὑπῆγε καὶ ἐκρεμάσθη, καὶ ἐκληρονόμησε τὴν αἰώνιον κόλασιν· καὶ οὐ μόνον αὐτὸς, ἀλλὰ καὶ ἄλλοι πολλοὶ ἦτον, καὶ εἶναι τὴν σήμερον ἡμέραν ὅπου κάμνουν ἁμαρτίας, ἔπειτα δὲν μετανοοῦν νὰ εἰποῦν, ὅτι ἐὰν κακὰ ἔκαμαν, ἀλλὰ πάλιν ὡσὰν μετανοήσουν τοὺς δέχεται ὁ θεὸς, ἀμὴ τοὺς βάνει ὁ διάβολος εἰς ἀπόγνωσιν, νὰ μὴ μετανοήσουν καὶ σωθοῦν, καὶ λέγουν εἰς τὸν ἑαυτὸν τους, ὅτι ἆρά γε ἡμεῖς, ὅπου ἐκάμαμεν τόσαις ἁμαρτίαις, εἶναι δυνατὸν νὰ σωθοῦμεν; δὲν σωνόμεθα ἡμεῖς, μόνον ἐπειδὴ κολαζόμεθα, ἄς κάμωμεν εἴτι μᾶς φαίνεται, ἄς ἁμαρτήσωμεν, ἄς κλέψωμεν ἄς πορνεύσωμεν, ἄς φονεύσωμεν, ἄς μοιχεύσωμεν, ἄς καταδώσωμεν, ἄς συκοφαντήσωμεν, ἄς ὀμόσωμεν ψεύματα ἄς ἀδικήσωμεν, ἄλλον ἄς κάμωμεν ὅσα μᾶς ἀρέσουν καὶ θέλωμεν καὶ ὀρεγόμεσθεν. Οἱ τοιοῦτοι ἄνθρωποι πίπτουν ἀπὸ διαβολικῆς ἐνεργείας εἰς ἀπόγνωσιν, καὶ δὲν μετανοοῦν. Διὰ τοῦτο χρεωστοῦμεν ἀείποτε ἡμεῖς ὅπου ἠξεύρομεν γράμματα, νὰ διηγούμεθα τὴν φιλανθρωπίαν τοῦ θεοῦ, νὰ ἀκούσωσιν οἱ ἁμαρτωλοὶ καὶ οἱ πταῖσται ὡσὰν ἡμᾶς. νὰ μὴν ἀπογινώσκουν τὸν ἑαυτὸν τους ἀλλὰ νὰ μετανοοῦν, καὶ νὰ προσπίπτουν εἰς τὸν θεὸν, μάλιστα δὲ ἀπὸ ὅλαις ταῖς ἡμέραις σήμερον εἶναι πρέπον νὰ κάμωμεν αὐτὸ ἐπειδὴ καὶ αὐτὸς ὁ Κύριος ἡμῶν Ἰησοῦς Χριστὸς, σήμερον μᾶς διδάσκει περὶ αὐτῆς τῆς εὐσπλαγχνίας τοῦ θεοῦ, καὶ ἀποδείχνει ἀπὸ τὴν παραβολήν του τὴν τιμίαν ὅτι δὲν εἶναι καμμία ἁμαρτία, ὅπου νὰ νικᾷ τὴν εὐσπλαγ-

ѐди́нь грѣх и́же побѣждаеть ми́срдїе бжїе. Слышите ѕво молю ви се любымици, что повелѣвает сїа днышнаа притча г(оспод)на.

χνίαν τοῦ θεοῦ. 'Ακούσατε παρακαλῶ σας, εὐλογιμένοι χριστιανοί, τὶ ὁρίζει αὐτὴ ἡ σημερινὴ παραβολὴ τοῦ Κυρίου.

[Заради олеснување при слагањето, цитатите на црковнословенски во понатамошниот текст се предаваат без надредните знаци и со разрешување на лигатурите (ѿ со ѡт, ѹ со оу)].

а. Од споредбите се гледа дека целиот текст е преведен *буквално* и *точно*, со исклучок на некои форми од помошниот глагол εἶναι (21 сл. р. 8), под влијание на новогрчкиот, каде што се изедначени формите за 3 л. едн. и мн., овде е преведено со ѥс(ть), наместо соуть, едн. сѫть а ἦτον (сл. 22, р. 23) го предаде со соуть, наместо бѣхоу. Веднаш преводачот не можел да најде адекватен израз за ἄς συκοφαντήσωμεν (сл. 22, р. 46), па преминал натаму, го превел ἄς ὁμόσωμεν ψεύματα — да клънемсе лъжоу и потоа се сетил дека изразот „да ѡбаждаим инѣх" одговара на ἄς συκοφαντήσωμεν и го додал, но при тоа случајно го пропуштил сосема лесното за превод: ἄς ἀδικήσωμεν < да неправдоу дѣемь >. Изоставени се и зборовите νὰ εἰπῇ ὅτι ἐσφάλη, πάλιν τὸν ἐδέχετο ὁ Χριστὸς пред и прашташе съгрѣшенїе его. Но со оглед на тоа што ние пред себе немаме автограф на Григориј Пелагониски, ами препис од втора или трета рака, не може со сигурност да се утврди дали овие зборови се изоставени од преводачот или од препишувачот. При споредбите на Дамаскинот бр. 66 од Патријаршиската библиотека во Белград, којшто е од почетокот на XVII в., со Крнинскиот дамаскин од крајот на XVI в. се забележува дека во помладиот ракопис наместа има изоставени зборови и фрази кои фигурираат во постариот, на пр.: Крнински л. 169', р. 10: не възвеселиае инно доушоу иакоже въспоминанїе с(ве)т(ы)х, или л. 171', р. 5—6: хоштет родитисе под лѣтѡм и да именоуетсе лѣтны и др. кои се изоставени од Бгд бр. 66, л. 173' и 174'.

б. Од паралелата меѓу грчкиот и словенскиот текст на цитираните места од 21 и 22 слово се гледа јасно како авторот успева *точно да ги предаде дури и нијансите на чисто реторските повторувања* на Дамаскина Студита: αἰσθάνονται τὴν εὐωδίαν τους ѡштоутет бл(а)гооуханїе их. — ὡσὰν ἄνθη ἀμάραντα καὶ εὐωδέστατα εἶναι τὰ λόγια καὶ ἡ διήγησις τῆς ἁγίας μας Γραφῆς иакоже цвѣти неоувѣдаемим и бл(а)говонными ѥсть (=сѫтъ), словеса и повѣсти св(е)тых наших писани (сл. 21, р. 8—9). — ἀπόγνωσις... αἰτία καὶ ἀφορμὴ τῆς κολάσεως γίνεται ѡтчаианїе... вина и начало мѫцѣ бываеть (сл. 22, р. 3). νὰ ἤθελε μετανοήσε νὰ προδράμῃ εἰς τὸν Χριστὸν да бы хотѣл покаатисе притешти къ х(рист)оу (сл. 22, р. 17). ὅταν ἁμαρτήσῃ κανεῖς, καὶ σφάλῃ μεγάλως εἰς τὸν Θεὸν егда съгрѣшит кто и прѣгрѣшить велико кь б(ог)оу сл. 22, р. 6). — ἄς κάμωμεν ὅσα μᾶς ἀρέσουν καὶ θέλωμεν καὶ ὀρεγόμεσθεν да творим елика нам оугодна, и хоштем и желаем (сл. 22, р. 37) и др. При преведувањето на глаголите води сметка за активните и медиопасивните форми: δέξαι με παρακαλοῦντα καὶ δεόμενόν σου прїими ме молештаго и молештасе тебѣ (сл. 21, стр. 10 на К. бр. 33). Кај еп. Григориј се забележува стремеж да излезе од грчката конструкција и да даде адекватен превод во духот на словенскиот: Како агг(е)лы имь съпомагают въ моленїе (сл. 21, р. 14) πῶς οἱ ἄγγελοι τούς

συμβοηθοῦν εἰς τὴν παρακάλεσιν, повелѣ ѡпоꙗсати фоутою ѡт срѣдн <и> долѣ (сл. 21, стр. 20)[31] ὥρισε νὰ ζωσθῇ φουτᾶν ἀπὸ τὴν μέσην καὶ κάτω.

в. Во словата што се изградени врз библиски текстови, какви што се повеќето во Θησαυρός[32] и како што се овие две, Дамаскин Студит дава цитати на *којнè* од хеленистичката епоха, а потоа секој збор и поим го објаснува на новограчки со многу *синоними* и реторски фигури. Григориј Пелагониски добро го сфатил овој принцип на Дамаскина Студита и успешно го копира, сп. на пр. од словото за Цветници: ἐχθὲς ἐκρίνετο, ἐχθὲς ὑβρίζετο, ἐχθὲς ἐμπτύσθη, ἐχθὲς ἐραπίσθη, ἐχθὲς ἐκολαφίσθη, ἐχθὲς ἐμαστίχθη вьчера сѫдимь, вьчера оукараемь, вьчера пороугаемь, вьчера заоушаемь, вьчера ѡсезаемь, вьчера ѡплъваемь (л. 82), или од сл. за св Георги: ἰατρείαις τυφλῶν — врачеванїе слѣпимь, θεραπείαις ἀσθενημένων нсцѣленїе немощнымь, ἀνορθώσεις χωλῶν — нсправленїе хромим (л. 186) и др. Наместа Григориј оди и чекор понатаму, кога за еден ист израз бара повеќе словенски синоними[33]. Но во уводите, кои се со филозофска и научна содржина не било секогаш лесно да се даде соодветен на грчките синоними превод, сп. а еже вода гл(аго)летсе вода, ꙗко бываеть вода, сирѣчь влажно. ꙗко вода навлажнꙗеть жилы (од словото за Богојавление, л. 30') за гр.: τὸ δὲ ὕδωρ, ὅτι γίνεται ἀπὸ τοῦ ὕω, ἤγουν βρέχω ὅτι ὕδωρ βρέχουσι τὰ νέφη, каде што νέφη (облаци) е прочитано како νεῦρα жилы.

Од 21 и 22 слово може лесно да се забележи како еп. Григориј прави напор не само да даде адекватен превод, ами понесен од стилот на Дамаскина, тој почнува да твори во истиот дух. Оваа црта се забележува и во други слова. Такво е цело словото за воскресението на Лазара (сл. 5) за Успение (сл. 12) и др., а има слова, како на пр. за Сретение (сл. 4), за Цветници (сл. 6), за св. Георги (сл. 14), арх. Михаил (сл. 18), св. Евстатиј (сл. 19) и др., каде што е до голема степен застапена оваа особеност, но наместа се допуштени и извесни грешки.

Во уводот на 21 слово два грчки израза ἀγωνίζονται и κοπιάζουσιν се преведени со еден словенски: тьщоутсе, подолу во истото слово (стр. 14) πρόσκομα и ἔμποδον — со претъканїе, προσκυνήσει и κάμψει κάθε γόνατος — со поклонитсе веако колено (стр. 14) и др., но многу се почести случаите каде што тој успева да најде соодветен израз и во словенскиот. Како што Дамаскин Студит употребува во цитати архаични зборови, а во толкувањето — форми и изрази од живиот народен говор, на пр.: αἰτήσῃς: ζητήσῃς, λευκά: ἄσπρα, οἶδα: γνωρίζω, (ἠ)ξεύρω, ὄρος: βουνόν, συνιέναι: καταλαβένειν, ὀστοῦν: κόκκαλον и др. и преводачот се служи со слична лексика: наспроти ἱμάτια, ἱματισμός: ῥοῦχα, φορεσιὰ, употребува: ризы, ѡдежды, ѡдѣанїе, наспроти σκηνή: καλήβη — сѣнь сѣница ζητεῖ... γυρεύει... ἐπιθυμεῖ — ищет... желает... вьждєлеваеть (л. 77') и др.

---

[31] Цитатите означени со стр. се од Киевскиот, а со л. од Крнинскиот ркп.

[32] Од 36 слова во Θησαυρός 23 се засновани на библиски текстови.

[33] Сп. *Некои лексички особености во Македонскиот превод на Дамаскинот*, Македонски јазик год. XV, 1964, стр. 95s.

Во словото за блудниот син читаме на стр. 56 во цитат: чл(о-вѣ)кь нѣкы имѣ два с(ы)на — Ἄνθρωπός τις εἶχε δύο υἱούς, а во толкувањето: нѣкои чл(овѣ)кь имѣше два сина — κάπιος ἄνθρωπος εἶχε δύο υἱούς, потоа пак во цитат: даждь ми достоиноую чъсть имѣниа — δός μοι τὸ ἐπιβάλλον μέρος τῆς οὐσίας, а во толкувањето: даждь ми аще что дѣль ми падает ѡт имѣнїа твоего — δός με τὸ εἶτι μερτικὸν μὲ τρέχει ἀπὸ τὰ τίποτέ σου. На следната страна, пак, зборот μερτικόν го преведе со оучестїе: възыска оучестїе свое — ἐζήτησε τὸ μερτικόν του.

Григориј Пелагониски, како што веќе укажавме[33], во преводот оди понатаму, кога за еден ист грчки збор наоѓа по неколку словенски *синоними*. Ќе приведеме такви примери прво од 21 слово:

διήγησις — притча и повѣсть (стр. 38),
ἔννοια — волꙗ и помишленїе (стр. 46),
ἐκοιμήθη — оупокои и прѣстависе (стр. 26),
καλόγερος — мних, калогерь, калоерь, инокь (стр. 20—22, спореди истото во сл. за арх. Михаил, л. 242,
καλογραῖα — калогерица, инокина (стр. 24),
κανόνας — канон, правило (стр. 46),
παρακίνει — оучит и моли (стр. 15),
περιβόλια — садовїа и оградѣхь (стр. 1). сп. сл. за арх. Михаил: сад и вртоградь, л. 247,
ῥάπισμα — заоушеніе, вѣда (стр. 25—26),
σπίτι — домь, храмина (стр. 29), а во сл. за Успение покрај овие се употребуваат и: хлѣвина и куќа,
ὑπερηφανία — грьдина и висѡкооумїе (стр. 35, 50),

Од словото за архангел Михаил (18):

ἀδίκημα — неправда и ѡбыда (л. 248),
ἀνάδοχος — въспрїемник и коумь (л. 247')
ἄρχοντας — властелинь и кнѣзь (л. 247'),
ἀσθένεια — болѣзьнь и неможенїе (л, 241'),
ἀσθενήσει — разболѣсе, възболѣсе (л. 241),
μάντισα — вражал'ница и влъхвовал'ница (л. 233),
μικτά — сьлїана и двоиствна (л. 223 и 223')
μισθός — мъзда, ѡткоупь, оучестїе (л. 243, 257', 248),
νησί — остовь и нисїа (л. 242'),
ὁράσεις — сьнїа, видѣнїа, зрѣнїе (л. 241', 242, 245),
στάσις — стоꙗнїа и постоꙗнїа (225'),
τάγματα — чиновѣ и тьмы (л. 224),
φαγί — ꙗстїе и снѣденїе (л. 236),
φουσάτον — вои и плькь (л. 233', 234),

Од словото за св. Евстатиј (19):

διώκω, διώκοντες — гонити, терающе (л. 252),
ἔχασε — погоуби, разсипа (л. 250', ),
πειρασμοί — бѣди, нечьстїа, напасти (л. 250 и 250'),

πειράζεται — искоүситисе, бѣдити (л. 250, 250'),
χάσμα — ровь и оүдолно (л. 252)
χάλκωμα — котель, коновь (л. 262', 263),
βοδοχάλκωμα како и во сл. 22 (стр. 80) — вола медного (л. 2),

Вакви синоними се среќаваат особено многу во словото за Успение на Б-ца:

κεφαλή — глава, главизна (л. 159'),
κῆπος — връть, вртьградь (л. 160),
κομμάτι — комать и оүкроүх (л. 167),
πραγμάτεια — тръгь, тръжище и коүпліа (л. 146),
πύλη — двѣрь и врата (л. 159') и др.

Од словото за св. Георги (14):

ἐπίτροπος — испльнитель, икономь, напльнитель (л.185, 188),
κορμί — тѣло и пльть (л. 185),
ὑποδήματα — сьпогы и скорне (л. 184,184') и др.

Сп. уште: κοιλία — оүтроба и чрѣво, л. 10', ἔκλειψις — заграждеиїе и затвореиїе, л. 12, νέα — млада и нова, л. 44', φαίνεται — зритсе и явлаетсе, л. 48', νομοθέτης — законодавць, законоположникь, законоположитель, лл. 68, 139, 143, 151 и др.

Од другите особености на Григориевиот превод треба да се одбележат и следниве:

г. *Творба на нови зборови — сложенки*, наспроти грчките, а во духот на црковнословенскиот. Во преводот на Григорија има црковнословенски зборови, особено сложенки, кои не се среќаваат во речникот на Миклошич[34]. Григориј Пелагониски не ја прекинал врската со старословенскиот. Тој добро го знаел црковнословенскиот што се употребувал тогаш во црковната средина и затоа можел да го збогатува тој јазик со нови зборови. Ќе спомнеме некои од тие новообразувања:

волокотель — растръзаше волокотла ѡного — βοδοχάλκωμα (сл. 22 стр. 80),

чрѣвобѣшеиїе (стр. 77) — γαστρομαργία,

домогосподинь, поквај домоү господинь (сл. 20, л. 267) за οἰκοκῦρος.

Некои образувања не се сосема успешни, на пр. творные радости за χαροποιά (сл. 16, за Успение, л. 161), тежест ѡвложи за ἐβαρυφόρτωσαν (сл. 21 стр. 9), но некои се успешни имитации на грчки сложенки како: тьтогонителїе — κλεπτοδιῶκται (сл. 22, стр. 84), брьзопоүтотроүдникь — γληγοροστρατοκόπος (сл. 14, св. Георги, л. 184) и др.[35])

---

[34] Иако е Македонскиот превод на Дамаскинот од поново време, штета би било тој да не се ексцерпира за новиот старословенски речник.

[35] Полн индекс на зборови ќе биде приложен кон коментарот на Крнинскиот Дамаскин којшто е во печат.

д. Во основа лексиката на Григориевиот превод е црковнословенска. Но истовремено овде се среќаваат и народни зборови кои се во употреба и денеска кај нас, а се разликуваат од лексиката на соседните словенски јазици, на пр. горещина (л. 50′) — ζέσις, каца (л. 105′) — καδί, леснота, тешкота, перница (л. 241) — προσκέφαλον, рала (=чифт) (л. 35, 250) — ζευγάρια, рогозына (стр. 427) — ψαφί, въпсан (л. 203) — где (сѫть) власи начешлани и въпсане (л. 203) — ποῦ τὰ μαλλιά τὰ κεντισμένα καὶ συχνοβαμμένα, строунено вр҄ѣтище (стр. 436) — τρίχινον σακκί, оудолен, оудолно, (л. 252), крени, кренеть (л. 64), настинет (стр. 78) — κρυώσι, простонародното: нати: нати три златнице вѣры ради, (стр. 436) — ἰδοῦ λάβε τρία φλωριά διὰ ἐμπιστοσύνην, адверби: надворь (л. 59), въ недоапоу (л. 117′) — ἔξαφνα, покрај въ незапоу, некни (стр. 438) — προχθές, завчера и др.[36])

Поведувајќи се по Дамаскин Студит, како што видовме, Григориј свесно бара синоними. Откако ќе го исцрпел лексичкиот фонд на книжовниот, црковнословенски јазик, тој се свртувал кон говорниот и употребувал народни зборови. Но кога ќе се судрел со нова материја, особено од областа на философијата, психологијата и другите науки кои веќе нашле одраз кај Дамаскин Студит, Григориј е принуден да кове нови изрази, зашто во дотогашната словенска книжнина немало такви термини. При тоа тој се служи со етимолошкиот метод и ги крои новите зборови според грчките обрасци, на пр.:

проразлоученіе — παραχώρησις (л. 250 + ),
жежител′ны — καυστικός жежост — αἴθω (л. 30′),
каковство (л. 130) — стар, веќе употребуван збор,

съставленіе (л. 156′) за κατάστασις, а състоіаніе (л. 30′) за σύστασις, очивѣстно (стр. 463) — іавлıашесе очивѣстно и показованіе имь поуть и др. Лексичкото богатство на Григориј Пелагониски, навистина, го заслужува полното внимание не само на нашите современи лингвисти, ами и на културни работници воопшто.

Во преводот на еп. Григориј нашле одраз и сите поважни морфосинтактички особености на нашиот јазик, типични и за другите балкански јазици (аналитична промена на именките, засилена употреба на предлози, јукстапозиција на именки, член, удвоен објект, описна компарација, инфинитовот во процес на губење и др.), но за тоа ќе зборуваме на друго место.

е. Појаснувањето на грцизмите со други зборови има основа во грчкиот текст на Дамаскин Студит кој архаичните зборови ги разјаснува на новогрчки, сп. на пр.: Τὸν παλαιὸν καιρὸν εἶχαν συνήθειαν οἱ Ἕλληνες, ὅτι εἰς κάθε πέντε χρόνους συνηθροίζοντο ὅλοι τους εἰς τὸν Μωρέαν, καὶ ἔκαμναν ἑορτήν, ὁποῦ τὴν ὠνόμαζον Π α ν α χ α ΐ δ α, ἤγουν πῶς συναθροίζονται ὅλοι οἱ Ἕ λ λ η ν ε ς· διότι οἱ Ἕλληνες λέγονται Ἀχαιοί. Εἰς τὴν ἑορτὴν γοῦν ἐκείνην ἔπαιζον πέντε παιγνίδια· ἕνα τὸν δ ρ ό μ ο ν, ἤγουν τὸ πηλάλημα· δεύτερον, τὸ ἅ λ μ α, ἤγουν τὸ πήδημα· τρίτον τὸ δίσκον, ἤγουν τὸ ῥίξιμον τῆς πέτρας· τέταρτον τὴν π υ κ τ ι κ ή ν, π υ κ τ ι κ ὴ ἦτον, ὅτι ἔνδυναν τὰ χέρια των μὲ μολύβιν, ἢ ξύλον, ἢ εἴτι ἤθελαν καὶ μὲ τὸ ἕνα χέ-

[36] Сп. бел. 33.

ρι ἐπιάνοντο ἕνας μὲ τὸν ἄλλον, καὶ μὲ τὸ ἄλλο ἐκτυποῦντο εἰς τὸ μέτωπον, καὶ εἰς τὸ πρόσωπον, καὶ ὅπου τὸν ἔφθανε· πέμπτον, ἦτον ἡ πάλη, ἤγουν τὸ πάλαισμα· εἴτις γοῦν ἐνίκα εἰς αὐτὰ τὰ πέντε παιγνίδια, τὸν ἐστεφάνωναν μὲ κλαδὶ ἀγριελαίας καὶ τὸν ἐνδιαλαλοῦσαν εἰς τὸν ὅλον τὸ παζάρι ἐκεῖνο...

въ древное врѣме имѣхоу ѡбычаи еллинѣ. ꙗко въ въсакѡм петь лѣта събираахоусе въси на мореа. и сътвараахоу праздникь, иже его нарицаахоу панахеида. събыраютсѧ мнѡгы еллинѣ. зане еллини гл(аго)лютсѧ ахеи. въ празеник бѡ тъ. играхоу петь игри. едины дромѡн, сиреч тръчаніе. вторы, ал'ма. сырѣч скаканіе. трети же дискѡн, сырѣчь метаніе камень. четвръти, пиктикын', пиктикинь бѣше ꙗко ѡвлачаахоу роуцѣ свои или съ ѡловѡм. или дрѣвѡм. или иже хотѣхоу. и съ единою же роукоу, оухващахоусе единь дроугега и съ дроугою оударахоусе въ челѣ и въ лицѣ. и где его втасоуеше. нета вѣ, и пали. сирѣч бор'ба. кто бо победвѣше въ таковые пет игри. вѣнчаваахоу его съ вѣтвы дивые маслицы, и личѧхоу въсь ѡнь. и въси ѡбрѣтахоусе тамо чл(овѣ)цы чъстѣхоу их ꙗко победителѣ... (сл. за Цветници, л. 74′ – 75).

Старогрчките зборови: панахеида, дромѡн, ал'ма, дискѡн, пиктикын се оставени без превод, дадени се во истата форма како и кај Дамаскина (при називот, пак, на петтата игра е задржан дури и грчкиот член и пали), а објаснението е добро преведено. Само на крајот е изоставен зборот παζάρι (во сл. за св. Никола тој е преведен со тръгь) и партиципот εὑρεθέντες е преведен со ѡбрѣтахоусе, наместо иже ѡ.

Овој начин на појаснување потоа Григориј го прилага и кон други грчки зборови, како на пр.: καὶ εἶχεν ἡ Παναγία δύο φουστάνια, καὶ τὸ μὲν ἕνα τὸ ἐφόρει αὐτή τὸ δὲ ἄλλο ἦσαν ἐκεῖ πτωχαῖς γειτόνισαις καὶ ἐχάρισέ το — и имѣ прѣчистаа два фоустана. сирѣчь двѣ роутища. едина же носеше сама. дроугаа же вѣ нищїимь соусѣдѡм тамо женем и дарова им его (сл. за Успение, л. 162'), ὅσον μῆτε οἱ προκομμένοι καὶ γνωστικοὶ καὶ μαθηματικοὶ νὰ μᾶς βαρεθοῦν ὡς πολυλόγους — прочее ниже прѣмоудры ни разоумных и маѳиматике, сирѣчь иже вѣдѣт оученїа, и да намь дотежет ꙗко мнѡгѡсловць (сл. за Успение, л. 165'—166). Така го појаснува зборот κουκούμιον со половникь во сл. за св. Георги (л. 194) и др. Во истиот дух е и објаснението на спомнатиот назив на храмот во Цариград Φανερωτής — нашимь же езыкѡм ꙗвленїе и многу други.

ж. Една од одликите на Григориевиот превод е што авторот *преведува сè што може*. Има случаи да преведува и лични имиња, на пр.: Ἀνατόλιος – Въсточны, Πρωτολέων – Пръваго леѡн (сл. за св. Георги, л. 183), Ἀνδρονίκου τοῦ Παλαιολόγου — Андроника Ветхослова (сл. за арх. Мих. л. 244'), Κοπρωνύμου Κωνσταντίνου — Константїна гноеименитаго (сл. за иконите, стр. 199) и др. Од друга страна има оставено непреведени многу грчки архаични зборови. Григориј, неоспорно, добро го знаел новогрчкиот говорен јазик и од него тој преведува сосема добро. Но Дамаскин Студит има богат, поетски јазик[37]. Тој бил образован и

---

[37] Донка Петканова—Тотева во својата монографија *Дамаскините в българската литература* (в. бел. 2), стр. 16—20 даде и опис на Дамаскиновиот јазик. Таа правилно нагласи дека кога се зборува за новогрчкиот јазик на Дамаскина треба да се има на ум дека тој така може да се нарече само условно, зашто во него има елементи кои го сврзуваат со византиската јазична традиција. Но треба да се забележи дека во описот на Дамаскиновиот јазик од Петканова има и неточни определувања. Така на

многу начитан човек. Ја познавал не само црковната, ами и класичната литература и често приведува во оригинал цитати од грчките философи и поети, особено од Хомера, кого го нарекува „Великиот поет". Тие цитати Григориј ги остава без превод: ὅτι ποῖος σοφὸς τῶν Ἑλλήνων εἶχε φόβον Θεοῦ; δὲν ἦσαν εἰδωλολάται; Ὅμηρος ὁ μέγας ποιητὴς δὲν λέγει· Ζεῦ κύδιστε, μέγιστε κελαινεφὲς αἰθέρι καίων; ἤγουν μόνον πῶς ἐπικαλεῖται τὸν Δία; ὁ Ἡσίοδος καὶ αὐτὸς δὲν λέγει· Ζεύς ὑψιβρεμέτης, ὅς ὑπέρτατα δώματα ναίει; ἤγουν πῶς ὁ Ζεὺς ὁρίζει τὰς βροντάς; οἱ φιλόσοφοι ὅλοι δὲν ἦσαν καὶ αὐτοὶ Ἕλληνες; πῶς εἶχαν ἐκεῖνοι φόβον θεϊκόν;

Ꙗко кыи еллинь моудрьць имѣ страх б(о)жїи. нели бехоу въси идолослоужителїе. ѡмирѡс великыи творць, не гл(аго)летли, Зевсь кидисте мегисте келенефесь етери неѡнь. сиреч како нарицаетсе дїа. Исиѡдос. и тъ не гл(лаго)лєть. Зевсь ифивремата. ѡс ипертата домата неись. сиреч како Зевсь повелѣваеть грьмети. и философи въси нели соут и ты еллины. како имѣхꙋ и ѡны страх б(о)жїи; (сл. за Срет. Бгд 66, л. 52).

Очигледно, нашиот преводач не ја познава класичната литература. Тој не разбрал многу називи од грчката митологија, на пр.: Ἡρακλῆς, ὁ θεός, ὁ υἱὸς τοῦ μεγάλου θεοῦ τοῦ Διὸς καὶ τῆς θεᾶς τῆς Ἀλκμήνης — Иракли богь, с(ы)нь великааго бога Дїа и божице Ꙗлимини (сл. за Евстатиј, л. 216'). Името на мајка му на Херакла *Алкмена* е, навистина, отпечатено доста нејасно во најстарите грчки изданија. Буквата *к* е предадена како η и зборот може да се прочита Ἀλημήνης. Во најстарите грчки печатни книги, како и во брзописот *к* и η се извонредно слични и до погрешно читање на одделни зборови може да дојде. Но ако преводачот знаеше како се викала мајка му на Херакла, нејзиното

---

пр. се истакнува дека во фонетски поглед овде немало нови елементи и дека текстот бил печатен со официјален правопис. Меѓутоа, правописот на Θησαυρός е сосема неустановен. Гласот i во еден ист збор може да биде предаден на разни начини, со: ι, η, υ, ει, οι, гласот *e*, со: ε, αι, дифтонтот ευ — со εβ и др. без да се води сметка дали графијата одговара етимолошки на зборот или не.

По однос на морфологијата, особено силно и на прво место е потцртано израмнувањето на одделни падежни форми. При тоа наоѓа дека е дативот толку активен, што презел на себе функции и на други падежи, како на пр. ном. и акуз. Треба веднаш да се забележи дека дативот одамна бил излезен од активна употреба во грчкиот. Од X в. наваму останати се само петрефицирани дативски форми од типот δόξα τῷ θεῷ инаку функцијата на дативот е преземена од ген., сп. J. Humbert, *La disparition du datif en grec*, Paris 1930, passim.

Во својот опис на Дамаскиновиот јазик Петканова забележува дека има случаи, именки од III деклинација да преминат во I: ἡ γυνή: γυναῖκα, ἡ λαμπάς: λυμπάδα и тн., но не се отишло понатаму да се види како во тоа мешање водат борба за превласт одделните наставки. Во акуз. синг. на III консонантска деклинација проникнува наставката од а-основите (I декл.) -αν, наместо -α < -m̥: πατρίδαν, μῆναν, βασιλείαν, ἥρωαν, а потоа целиот сингулар на еден голем број именки од III деклинација се изедначил со флексијата на а-основите. Бидејќи многу именки од i-основите (III декл.) на -ις, -εως, тип: ὄρεξις, -εως преминале во а-основи: ὀρέξη и се употребувала во синг. паралелна флексија по III и I деклинација, се јавило мешање на наставките и во плуралот: ὀρέξεις покрај ὄρεξαι.. При таа борба за превласт меѓу наставките од I и III декл. во плуралот победиле наставките од III деклинација. Случаите αἶγαι, σάλπιγγαι се поретки од примерите со -ες, varia lectio -αις: ἡμέρες, (-αις), ἀγορές (-αίς), δουλιές (-αίς) и др. Така, формите што ги смета Петканова за дативи, всушност се само casus generalis за плуралот од а-основите, чија наставка е предадена со дифтонгот -αις, наместо со -ες.

име ќе го прочиташе правилно, како што има случаи со христијанската терминологија. Во истото слово, подолу читаме: видѣхь азь златою главоу бога Ѧртемида (л. 217) — εἶδα ἐγὼ τὸ χρυσὸν κεφάλι τῆς θεᾶς Ἀρτέμιδος. Артемида е божица, но и покрај тоа што се нагласува дека е θεά, се преведува како да е од м. р. во акуз. видѣхь... бога Ѧртемида.

7. Меѓутоа, треба да се забележи дека во преводот на овој опсежен зборник има слова, каде што не се преведени добро не само ретки и архаични, ами и најобични зборови. Квалитетот на преводот во некои слова делумно, а во некои исцело, не е на онаа висина, на која е преводот од 21 и 22, како и на другите горeспомнати слова. За илустрација ќе приведеме еден дел од уводот на словото за Спасовден (сл. 9):

Од словото за Спасовден (л.111)

Чл(овѣ)кь ꙗкоже ꙗко ес(ть) създаніе рѫкою б(о)жїею, гл(аго)летьсе и ес(ть). домь и подобіе б(о)жїе· не по ꙗвленію, нь по оумномоу. зане ради аще гл(аго)летсе чл(овѣ)кь домь и подобїе б(о)жїе, по вънешномоу, сыреч како имат роуцѣ, и нозѣ. и прочее чести, хощем рещи ꙗко и б(о)гь ес(тъ) чл(овѣ)колепнь. сыреч ꙗко прѣжде създанїе б(ог)ь чл(овѣ)ка, имѣе рѫцѣ. и нозѣ. и прочее чести тѣлоу чл(овѣ)чьскомоу. иже ес(ть) неподобно гл(аго)латисе. и хотѣл' вы рещи кто безоумнь чл(овѣ)кь, ꙗко понеже б(ог)ь не имѣ рѫцѣ, ес(ть) безроучнь. или ꙗко ес(ть) слеп, ꙗко не имат очи. или ꙗко ес(тъ) хромь понеже не имат нозѣ. да слышит ꙗко такова. дѣйствїе, въ трые некое гл(агол)етсе ꙗко ѡскоудна. въ мѣсто. въ лѣто и въ чести,... тако ес(тъ) и въ в(о)га. не можеши да речеши без'рѫчна и безьножна. понеже ес(т)ство б(о)жствное нѣ(сть) чл(овѣ)колѣпното ꙗкоже не г(лаго)летсе чл(овѣ)кь домь б(о)жїи и подобїе б(о)жїе по ꙗвлꙗемомоу. нь оумнѡмоу. прочее г(лаго)летсе мнѡжьство по оумномоу.

Ὁ ἄνθρωπος, ὡς ὅτι εἶναι πλάσμα τῶν χειρῶν τοῦ θεοῦ, λέγεται καὶ εἶναι εἰκὼν καὶ ὁμοίωσις τοῦ θεοῦ, ὄχι κατὰ τὸ φαινόμενον, ἀλλὰ κατὰ τὸ νοούμενον· διότι ἄν ἐλέγετο ὁ ἄνθρωπος εἰκὼν καὶ ὁμοίωσις τοῦ Θεοῦ κατὰ τὸ ἔξω, ἤγουν πῶς ἔχει χεῖρας, καὶ πόδας καὶ τὰ λοιπὰ μέλη, ἠθέλαμεν εἰπεῖ, ὅτι καὶ ὁ Θεὸς εἶναι ἀνθρωπόμορφος· ἤγουν ὅτι πρὶν πλάσῃ ὁ θεὸς τὸν ἄνθρωπον εἶχε χέρια καὶ ποδάρια καὶ τὰ λοιπὰ μέρη τοῦ κορμίου τοῦ ἀνθρώπου, τὸ ὁποῖον εἶναι ἄπρεπον νὰ τὸ λέγωμεν· καὶ θέλει ει, πεῖ τινας τῶν ἀγνώστων ἀνθρώπων, ὅτι ἐπειδὴ ὁ θεὸς δὲν ἔχει χέρια εἶναι καὶ ἄχειρος, ἤ εἶναι τυφλὸς ὅτι δὲν ἔχει ὀμμάτια· ἤ εἶναι χωλὸς, ἐπειδὴ δὲν ἔχει ποδάρια· ἄς ἀκούσῃ ὁ τοιοῦτος· αἱ ἐνέργειαις εἰς τρία τινὰ λέγονται ὅτι λείπουσιν, εἰς τὸν τόπον, εἰς τὸν χρόνον, καὶ εἰς τὸ μέρος.... Ἔτσι εἶναι καὶ εἰς τὸν Θεόν· δὲν δύνεσαι νὰ τὸν εἰπῇς ἄχειρον, καὶ ἄποδα, ἐπειδὴ φύσεως θεϊκῆς δὲν εἶναι αὐτὸ τὸ ἀνθρωπόμορφον· ὥστε δὲν λέγεται ὁ ἄνθρωπος εἰκὼν καὶ ὁμοίωσις τοῦ Θεοῦ κατὰ τὸ φαινόμενον, ἀλλὰ κατὰ τὸ νοούμενον· πλὴν λέγεται πολλαχῶς κατὰ τὸ νοούμενον.

Веднаш паѓа в очи дека преводот на овој дел не е така гладок како во горепривedените цитати од 21 и 22 слово. Изразот: εἰκὼν καὶ ὁμοίωσις „ѡбразъ и подобїе“ е општопознат од Библијата (сп. Ген. I, 26+), а овде тој е преведен со „дом и подобїе“, поврзувајќи го εἰκών со οἶκος „дом, куќа“. Еп. Григориј го знаел точното значење на зборот εἰκών, како што се гледа од следново место во 22 слово, каде што зборот не е дури ни во познатиот израз со ὁμοίωσις: δὲν ὑπομένω νὰ βλέπω τὴν εἰκόνα μου γυμνὴν — не могоу тръпѣти ѡбраза моего нага (стр. 69). Забележително е дека εἰκὼν καὶ ὁμοίωσις е преведено со дом и подобїе и во словото за Воскресение, (л. 109') во кое, исто така, се забележува слаб превод.

Во сл. 21 и 22 не може да се најде реченица како на пр. оваа од уводот на словото за Спасовден: ꙗко прѣжде създанїе б(о)гъ чл(овѣ)ка — ὅτι πρὶν πλάσῃ ὁ θεὸς τὸν ἄνθρωπον (пред да го создал Бог човека). А вакви реченици има во словата: 8, 9, 10, 11, 16, 20 од Крнинскиот Дамаскин. Глаголот λείπουσιν го преведува со придавка: ѡскоудна, адвербот πολλαχῶς (на разни начини) не го разбрал и го превел со мнѡжьство, реченицата: ἐπειδὴ φύσεως θεϊκῆς δὲν εἶναι αὐτὸ τὸ ἀνθρωπόμορφον (зашто својство на божјата природа не е ова човекоподобното), не е сфатена и не е добро предадена: понеже естство б(о)жствное нѣсть чл(овѣ)колѣпнотô. Преводачот слепо се држи за грчкиот текст, знае дека хипердетерминираните грчки форми (членувана именка или придавка со уште една показна заменка)[38] се преведуваат на словенски со член, тој го стори тоа со чл(овѣ)колѣпнотô, но фразата во целина е бесмислена. Грешки од ваков вид се среќаваат и во понатамошниот текст од ова слово, како што се гледа од следново место на л. 118'—119:

Од словото за Спасовден, л. 118'—119

И дивется нѣцы ѿ сємь и гл(аго)люще. ꙗко аще въ истиноу ли ꙗсть Х(ристо)с. по въскрсенїи, ꙗстїе ѡно не бы(ст)ъ ли малїе заре; и гл(аго)лем и мы ѿ сємь притчьст'вно. ꙗко да бы хотѣль быти єдинь огнь великы въспалень, потѡм да бы хотѣль въврѣщи єдино мало и помали комать ѡт власы вънь въ огнь ѡнь; єда бо бываѡть искры въ ѡгнь ѡнь. сы колико пепель хощеть быти комата ѡного власа. надѣюсѧ ꙗко ниже любо ꙗвитсе ниже єлико видить око чл(овѣ)коу. тако ес(тъ) и ꙗстїе

Καὶ ἀποροῦσι τινὲς εἰς αὐτὸ καὶ λέγουσιν· ὅτι, ἂν ἔφαγεν ἀληθῶς ὁ Χριστὸς μετὰ τὴν ἀνάστασιν, τὸ φαγὶ ἐκεῖνο δὲν ἔγεινεν ὀλίγη ὕλη; καὶ λέγομεν ἡμεῖς εἰς αὐτὰ παραδειγματικῶς, ὅτι νὰ ἤθελεν εἶσθαι μία στία μεγάλη ἀναμμένη, ἔπειτα νὰ ἤθελες ῥίξει ἕνα μικρὸν καὶ παραμικρὸν κομμάτι ἀπὸ τρίχα μέσα εἰς τὴν στίαν ἐκείνην, ἆρά γε ἔγεινεν ὕλη εἰς ἐκείνην τὴν στίαν; ἤγουν, πόση στάκτη νὰ ἤθελη γένει τὸ κομμάτι ἐκεῖνο τῆς τρίχας; θαρρῶ ὅτι μηδὲ κἂν νὰ φανῇ οὐδὲ ὅσαν βλέπει ὁ ὀφθαλμὸς ἀνθρώπου. Ἔτσι εἶναι τὸ φαγὶ ἐκεῖνο πρὸς τὸ

[38] Сп. *За членот во Македонскиот превод на Дамаскинот*, Македонски јазик год. XXI, во печат.

ѿно, къ ѿгню в(о)жъствно- 119 -моу. никаковоу искроу не сътвори въ бл(а)женное естество б(о)жие, малого ꙗстїа ѿного. аще же не вѣроуеши въ словесь моих, рци ми ты како не съгорѣ коупина въ синайскою гороу, да ти рекоу и азь како и что выс(ть) ꙗстїю ѿномоу. рци ми како ѿгнь пещны не ѿпали три отрокы, да ти скажоу и азь кою искроу выс(ть) ꙗстїе ѿно по въскресенїи.

πῦρ τῆς Θεότητος· τίποτε ὕλην δὲν ἔκαμεν εἰς τὴν μακαρίαν φύσιν τοῦ Θεοῦ τὸ ὀλίγον φαγὶ ἐκεῖνο. Εἶδε ἀπιστῆς εἰς τοὺς λόγους μου, εἰπὲ με ἐσὺ, πῶς δὲν ἐκατακάη ἡ βάτος εἰς τὸ Σινᾶ ὄρος, νὰ σὲ εἰπῶ καὶ ἐγῶ, πῶς καὶ τὶ ἔγεινε τὸ φαγὶ ἐκεῖνο· εἰπὲ με, πῶς τὸ πῦρ τῆς καμίνου δὲν ἐχώνευσε τοὺς τρεῖς παῖδας, νὰ σὲ διηγηθῶ καὶ ἐγῶ τί ὕλη ἔγεινε τὸ φαγὶ ἐκεῖνο τὸ μετὰ τὴν ἀνάστασιν.

Зборот ὕλη (=материја) често се среќава кај Дамаскина Студита, и во словата за кои има доволно основание да се сметаат за Григориев превод тој е преведен со вѣщество, а ἄυλον — невѣществна (сп. сл. 18, за арх. Михаил, л. 223', р. 14). Во горниот цитат од словото за Вознесение преводачот изгледа прво го поврзал овој збор со αὐγή (=зора) и го превел заре, а потоа, кога ја преведувал паралелата со огнот, го довел во врска со искра. Во словото за Пасха (сл. 8) придавката ὑλικός е смешана со именката ἡλικία (=возраст) и зборовите ἐφάνη δὲ εἰς σχῆμα ἀνθρώπου ὑλικοῦ (= се јави во вид на земен човек) се преведени ꙗвисе въ ѡбразе чл(овѣ)чеце възрасте (л. 103, р. 25). На зборот μέσα (=внатре) преводачот на словото за Спасовден му дал противно значење: вънь, а во словото за арх. Михаил (18), кое е по стилот многу слично со 21 и 22, сосема правилно: вънoутрь (цръквы) на л. 243, и кога се употреби со θάλασσα го преведе со „въ дно (мора). Несогласување на родот има во реченицата: въвоѣщи едино мало и помали комать ѡт власы.

Ќе приведеме примери на слични грешки од слова каде што, како и овде, преводачот не го знаел значењето на некои обични грчки зборови и дал бесмислен превод. Така при описот што е пост, во словото за постот (16) се вели: ποῖος εἶναι ὁ τόπος; ἡ κοιλία τῶν πτωχῶν, τὰ χέρια τῶν πενήτων, οἱ κόλποι τῶν ὀρφανῶν καὶ ξένων. Тоа е преведено: кое ес(ть) мѣсто; оутроба нищих, ржкы оубогых. пазоухи въдовицам и страным (л. 207, р. 2—3). Зборот ὀρφανοί му е добро познат на еп. Григориј и го преведува со сыри, сыроти, сп. ὅταν ἔγδυνες ὀρφανούς — егда съвлачаше сыроти, (сл. 21, стр. 44). А во словото за св. Никола (20), каде што се среќаваат и други грешки, зборот ὀρφανούς е преведен со въдовїе въдовицы (л. 266, р. 18).

Словото за Воведение (13) е најконфузно поради тоа што има прескочен текст од триесетина реда којшто е додаден после на друго место без никаква врска. Крнинскиот Дамаскин л. 174—177, и Бгд. Патр. бр. 66, л. 177—180 содржат ист — измешан — текст, што значи дека се од иста подлошка. Тешко е да се каже дали е тоа грешка на преводачот

или на некој од првите препишувачи. Но со оглед на тоа што и во преводот се среќаваат груби грешки што ја изменуваат смислата на текстот, има основание да се претположи дека и додавањето на прескочениот текст на друго место може да биде дело на преводачот. За невнимателноста во преводот зборува следнава реченица од тоа слово: Καλότυχοι εἶναι οἱ γονεῖς σου, ὦ Δέσποινα καὶ τὰ βυξιὰ ὅπου σὲ ἐβύζασαν — бл(а)женніи сѫть родителіє твои ѡ вл(а)д(и)ч(и)це. и съсцы твои иже те въздоиие (л. 175', Бгд Патр. бр. 66, л. 178).

Словото за Теодор Стратилат (17) исто така има доста грешки. Уште во почетокот има неразбрани зборови и бесмислени реченици: не вѣщи мнѡгоіаденїемь или мнѡгопитїемь, нь пространство спасенїа чл(овѣ)коу (л. 213) — ὄχι τὴν αἰτίαν τῆς πολυφαγίας καὶ πολυποσίας, ἀλλὰ τὴν πρόξενον τῆς σωτηρίας τοῦ ἀνθρώπου. Сложенката πρόξενον ја преведува буквално со про-стран-ство, зашто не го знаел идиоматското значење на изразот — „причинител, виновник".

Списокот на грешките во овие слова може да се продолжи многу. Додека во 21 и 22 слово, како и во некои други, ними слични по стил слова, сосема ретко се среќаваат случајни грешки, во последниве има грешки и во обични зборови и често преводот е нејасен, недотеран. Спонтано се наметнува прашањето: ќе допуштиме ли дека овие слова, како и одделни места во словата што можат да му се припишат на еп. Григориј, ги превел истиот автор како и 21 и 22 слово, или ќе претположиме дека покрај Григорија над овој превод работеле и други лица, одн. друго лице. За да може да се одговори на ова прашање, ќе треба да се изврши анализа на грешките и да се види како можеле тие да настанат.

8. Грешки се среќаваат и во 21 и 22 слово, но тие се незнатни во споредба со грешките што ги среќаваме во други слова. Во насловот на словото за митарот и фарисејот (21) читаме: прїемлет сїе слово о еже не плакати и о смѣренїе и исповѣданїе... Во поновите изданија на грчкиот текст од Θ. ова место гласи: διαλαμβάνει δὲ οὗτος ὁ λόγος περί του μὴ κατακρίνειν... а во првите изданија наместо κατακρίνειν, стои по погрешка καταθρινόν, кое е поврзано во свеста на преводачот со θρήνω (=плаче) и затоа дал превод: о еже не плакати, наместо не осоуждати.

Иако е преводот на ова слово од еп. Григориј, не може со сигурност да се тврди дека во преводот на насловот не била замешана и некоја друга рака. Познато е дека за насловите се оставал празен простор, каде што подоцна се додавал текстот со црвено мастило. Дека бил таков случајот и со Македонскиот превод на Дамаскинот се гледа од фактот дека некои од насловите останале недописани, а празниот простор се оставал и во подоцнежните преписи. Такви се насловите на словата за Цветници (6), Погребение Христово (7), Арх. Михаил (18), Недела сиропусна (24), за иконите (23). Забележително е дека во насловите се

среќаваат и други грешки[39]). Како најјасен доказ дека во пишувањето а можеби и во преводот на насловите има удел и друго лице, служи белешката во насловот на 21 сл.: прѣложеное боголюбезным епископом пелагонискым и прилѣпскым смѣренному Григорїю, или во 22 сл.: прѣведенное ѿ боголюбезнаго епископа. . . Ако беше го пишувал сам еп. Григориј и насловот на 21 и 22 сл., тој немаше да се нарече боголюбезни. Тоа е секако додадено отпосле од друга рака.

Во 21 слово, на 23 стр. неадекватно е преведен глаголот ἐδιέβαλον со исповѣдахоу, место ѡклеветахоу, но подолу на стр. 26, διαβαλμούς правилно го преведува со наваждениа. На 3 стр. пак има неадекватност во преводот на: Ἐσσαῖοι δὲ λέγονται Ἑβραϊκῶς οἱ ἀσκηταί со есеїе же гл(аго)лютсе оугодны постницы, каде што зборот Ἑβραϊκῶς го замени со оугодны. На 6 стр. κατηγορῇ τὸν κόσμον — со ѡсѫждати мытара може да биде случајна замена и од препишувачот. Чисто графичка грешка има и во: фареси иже п о н е ж е незрелою нивоу дѣла своа, каде што е написано п о н е ж е наместо п о ж н е е<т ь> за ἐθέρισεν. Во 22 слово погрешно е преведен зборот ἱστορικός во фразата: γράφει ὁ ἅγιος Κλήμης ὁ ἱστορικὸς Ἀλεξανδρείας — со пишет с(ве)тыи Климь къ ѡбразань Алеѯандрьскии (стр. 80) и др.

Грешките, како од овие две слова, така и од останатите, би можеле да се групираат, главно, во три категории:

а. Најчести се грешките поради недоволното познавање на грчкиот. Можевме да се увериме дека и Григориј, кој многу добро го знаел говорниот грчки, греши кога е во прашање некој старогрчки израз или се третира материја што не е во врска со христијанската вера или секидневниот живот.

б. Има грешки настанати поради погрешното читање на грчки зборови.

в. Очигледно слухови грешки.

Ќе приведеме примери од различните видови грешки:

а. Во словото за Педесетница зборот σύνεσις (= разум, совест) го преведува на л. 127 и 131' со оусиненїе, а на л. 130 — со съчиненїе. Зборот ἀντίληψις (= сфаќање, разбирање) на л. 127' — со застѫпленїе.

Спомнавме како е изразот τριχῇ διαστατά (=на три разделена) во словото за Пасха (л. 91') преведен со власы стоꙗтелны. Оваа фраза е вака преведена и во словото за Преображение, л. 153':

---

[39] Покрај спомнатото за преводот на μεταφρασθέν со ѿ Метафраста, сп. уште: во словото упатено кон оние што плачат прекумерно за своите умрени (15) изговорено од Дамаскина на погребението од некој големец: ἐπί τινος ἄρχοντα κηδείᾳ, зборот κηδεία „погребение" го разбрал како лично име и го превел: ѿ нѣкоего кнеза Кидеѯиа. За поимот κοινὴ γλώσση покрај по ѡбщем ѧзыце (сл. 3, 4, 6, 8, 14, 17, 19, 20—22, 24, 26—32, 35, 36) во 7-то сл. овој израз е преведен скоресненшее. Изразот πεζῇ φράσει (=прозно) е преведен со пешовъждение (сл. 2), тлъкованїе скоресненшее (сл. 5 или пространно глаголанно (сл. 13, 33), — ἰδιωτικῇ φράσει со пространоу важденїю (сл. 11). Името на авторот Дамаскина монаха иподїакона и оучитеꙗ во некои ракописи стои на почетокот (Крнински — Киевски 33), а во некои (Бгд 318) — на крајот. За разликите во насловите на 24 и 25 слово меѓу ркп. 318 и Киевскиот 33, спор. Лавров, *о. с.* стр. 19.

землна тѣлеса имѣноуют философи власы непостоıанны. ıако имжт трые статїе. сирѣчь дѣбелость, широтоу и глъбыноу — τὰ ἐπίγεια σώματα ὀναμάζουν οἱ Φιλόσοφοι τριχῆ διαστατά· ὅτι ἔχουσι τρεῖς διαστάσεις, ἤγουν μῆκος, πλάτος καὶ βάθος. При тоа μῆκος (=должина), не с дебелост. Адвербот τρίχα, τριχῆ, τριχῆ (=тројно, на три дела) и διαστατά од διίστημι „разделува" не му биле познати на преводачот. Τριχῆ го поврзува со τρίχα „влакно" од ст. гр. θρίξ, τριχός.

Зборот μείωσις (=смалување), наспроти αὔξησις (=растење, зголемување) го преведе во сл. за Воведение со подобствїе (л. 123) и оуподобленїе (л. 125) . подобствїе же ес(тъ) ıако пакы ѡт велико бывает мало — μείωσις δὲ εἶναι, ὅτι πάλιν ἀπὸ μεγάλα γίγνονται μικρά. Зборот μείωσις од ст. гр. компаратив μείων му е непознат и го поврзува со ὁμοίωσις, израз познат од христијанската терминологија. Подолу Дамаскин Студит употреби синоним за овој збор од говорниот јазик ὀλιγοστεύειν и преводачот него правилно го преведе со оумалıатисе.

Во словото за Педесетница (10) го преведува πῦρ καταναλίσκον со огнь неизмѣнань (л. 131), наместо о. всесънѣдныи, εἰς διαφόρους τόπους (=во различни места) — со въ добитнаа мѣста и тн.

Во прашање се предимно зборови од старогрчкиот. Во словото за Сретение ἐπιστᾶσα од ἐπίσταμαι (=знае, разбира) го сфати или прочита како ἐπίστευσα и го преведе: вѣрова.

Во словото за Цветници: една литра ѡт мνра неоудръжано и нелъстно (л. 71') — ἐπῆρε μίαν λίτραν ἀπὸ μύρον ἄκρατον καὶ ἄδολον, не го разбра зборот ἄκρατον (=немешано, чисто), којшто е во врска со κεράννυμι, а не со κρατέω — ἀκρατής, -ες.

Во словото за Пасха именката διαφορά еднаш ја преведе со посещенїе (л. 98), а подолу на истата страна со полъзное.

б. Неадекватен превод поради погрешното читање на некои грчки зборови се среќава доста често. Ќе спомнеме неколку примери:

Во словото за Воведение (л. 194) зборот λευκοφόρος (= облечен во бело, што носи бело) изгледа е прочитан *λευκοφόβος(?) (таков грчки збор всушност и нема) и е преведен бѣлострашань.

Во словото за Пасха именката γέενα (= еврејски збор *геена*) ја преведе со родство: ıако ѡгнь вѣчны и родство ѡгньное (л. 110) — ἡ γέενα τοῦ πυρός. Изгледа зборот е прочитан γενιά (=род, потомство) и е преведен така без никаква врска со контекстот.

Во истото слово (л. 109') има една ваква реченица: звѣре и животна понеже законь не имаїют ни животь носет' — διότη καὶ τὰ ζῶα ἐπειδὴ νόμον δὲν ἔχουσι, μηδὲ ζώνην βαστοῦσι, каде што ζώνην (= појас) веројатно е прочитано ζωήν и преведено со животь, со што се доби бесмислица. Придавката λειψός (= неполн) се мисли на месец февруари, наспроти σωστός (= полн), м. март, прочитана е λευκός и преведена бѣл (л. 100).

Во ова исто слово и зборот μικτόν (= смешано) е погрешно преведен со тльстость (л. 93); веројатно е прочитан πυκνός. Именката πεῖρα (=опит) во истото слово е преведена со огнь — πυρά (л. 105); φλυαρία (= брборење) било изгледа прочитано φιλαργία и е преведено сребролюбїа,

(л. 96'), а глаголот πληροφορηθῇ (= извести) изгледа е поврзан во свеста со πληρῶ и преведен со испльнисе (сл. за Пасха, л. 98).

Забележително е дека и во слова што се одликуваат со внимателен превод, сличен на оној во 21 и 22 слово, се среќаваат, само поретко, грешки кои се резултат на погрешно прочитани грчки зборови. Така на пр. во сл. за арх. Михаил (л. 231) зборот χαρισμένον е изгледа прочитан χωρισμένον и преведен ѿтлоучено, со што се доби противна смисла на она што вели Дамаскин Студит: отрочетоу своемоу не вьзлагаи бритвоу на главоу его. ꙗко ѿтлоучено (наместо благословено) ес(ть) прѣд б(ого)мь — καὶ τοῦ παιδίου τὸ κεφάλι νὰ δὴ τὸ ξυρίσῃς, ὅτι εἶναι χαρισμένον εἰς τὸν Θεόν.

Во ова исто слово (л. 226') р. 20—23) зборот γῆν е погрешно прочитан како γυνή и се доби смешен превод на следнава грчка реченица: Οἱ γεωργοὶ ἔχουσι μίαν συνήθειαν· ὅταν εἶναι τινάς, καὶ ἔχει γ ῆ ν καλὴν καὶ λ ι π α ρ ὴ ν διὰ σπόρον, ἂν αὐτοὶ δὲν ἔχουν σπόρον νὰ σπείρουν, ὅμως δανίζονται ἀπὸ ἄλλους καὶ σπείρουσιν — ѡраче же имоут единь ѡбычаи егда же ес(ть) некто и имат ж е н о у (м. землю) доброу и п е ч а л н и ц о у ради семѣ, аще и ты не имоут семѣ сеати, прочее заемают ѿт инѣх и сѣють.

Во словото за Теодор Стратилат (17) зборот κιόλα е прочитан како κίονα и реченицата: δοκίμασέ το κιόλα, νὰ βεβαιωθῇς е преведена: покоусисе стльпа да извѣститисе (л. 218'), а означува: „обиди се веќе да се увериш."

в. Ќе приведеме примери и на *слухови грешки* кои се исто така многубројни: Во словото за Педесетница (л. 127') изразот ἡ στεῖρα Ἄννα е преведен послѣжде Анна. Ако преводачот го имал пред себе грчкиот текст, сигурно не би погрешил во преводот на ἡ στεῖρα особено кога веќе станува збор за неплодната Анна. Очигледно е дека еден го читал грчкиот текст, а друг слушал, преведувал и веднаш го пишувал преводот. Во овој случај зборот ἡ στεῖρα го поврзал со ὕστερα, адв. и го превел послѣжде, наместо неплодна. Забележително е дека и во словото за Успение на Б-ца, кое е целото во духот на Григориевиот превод, именката ἡ στέρησις (=лишување) е преведена со послѣдна (л. 162).

Во словото за Преображение (л. 128): вьса оумишленіа земльна и вьзрастна да не сьмишлаемь вьзрастоу, нь невещественa да покажем — πᾶν νόημα γεῶδες καὶ ὑλικόν· ἂς μὴ νοοῦμεν τὰ ὑλικά, ἀλλὰ τὰ ἄϋλα ἂς φαντασθοῦμεν. ὑλικὸν и ὑλικὰ (= материјално, земно) слухово е поврзано со ἡλικία (= возраст), а негираната придавка од истата основа ἄϋλα правилно е преведена со невещественa, при тоа гл. φαντασθοῦμεν (= претставуваме) го преведе како да е од φαίνομαι со покажемсе.

Во истото слово реченицата: τὸ πνεῦμα τὸ ἅγιον τὸ κατιὸν ἄνωθεν ἐν εἴδει περιστερᾶς, е преведена: д(оу)хь с(ве)тыи сѣдѣ сьвише вь видѣны голоубыни. Партиципот на презентот κατιόν од гл. κάτειμι „слегува" го поврзал во свеста со κάθημαι „седи".

Во словото за св. Георги изразот μῖσος ἄδικον (= неправедна омраза) го преведе со посрѣд неправедника (л. 184), земајќи го μῖσος за μέσα, μέσος „сред(ен)".

Во истото слово: не боитсе ѡт оубываюшихъ тѣло. и мнѡжаишее чъсти силою сътворить (л. 186) — μὴ φοβεῖσθε ἀπὸ τῶν ἀποκτεινόντων τὸ σῶμα καὶ περισσότερον τι μὴ δυναμένων ποιῆσαι. Неодредената заменка τὶ „нешто" и негацијата μή прочитани брзо му прозвучиле на преводачот како еден збор τι μή и го превел со чъсти без никаква врска со текстот и макар што е ова цитат од Евангелието, (сп. Мат. 10,28): Не бојте се од оние што го убиваат телото и повеќе ништо не можат да сторат.

Во словото за Педесетница (л. 132): въ чъсти тъ д(оу)хь и митаре. тръжники д(оу)ше чл(овѣ)ческые сътвори — ἐνθυμή σου (= спомни си!) αὐτὸ τὸ πνεῦμα τελῶνας πραγματευτάδες ψυχῶν ἀνθρώπων τοὺς κάμνει. Глаголот ἐνθυμοῦμαι често се употребува кај Дамаскин Студит, но овде е разбран од оној што слушал и преведувал како: ἐν τιμῇ σου т.е. въ чъс(ть) ти!!

Во словото за Преображение глаголот συνεχεῖς (= задржи) го поврза со χέω и го преведе пролїа (л. 137').

Во словото за св. Евстатиј (л. 260) реченицата: καὶ ἀνάθρεψάν με εἰς τὴν χώραν ὅπου ἠξεύρεις καὶ σύ. — е преведена: и въспиташе ме въ псора иже вѣси и ты. Оваа грешка е очигледно настаната поради брзото читање на: εἰς τὴν χώραν (= во селото), а на преводачот му се чуло како да е тоа името на местото „Псора", каде што било лицето отхрането. Ако преводачот сам го гледаше грчкиот текст, немаше да направи вакква грешка, зашто станува збор за сосема познати зборови кои на друго место ги преведува правилно.

**9**. Од анализата на грешките можеме да заклучиме:

а. Преводот е правен директно од оригиналот.

б. Тешко е наполно точно да се претстави како било организирано преведувањето, но врз основа на слуховите грешки, какви што има многу, може да се претположи дека преводачката работа била организирана така, што еден го читал грчкиот текст, а друг направо преведувал, што е за билингви сосема возможно.

в. Забележително е дека првите изданија на Θησαυρός од Дамаскина Студита, од кои бил направен нашиот превод, се печатени со многу ситен шрифт, полн со скратеници, лигатури и, ќе додадеме, доста печатни грешки. При читањето на таква книга можело да се греши, а погрешно чуениот збор веќе бил причина за нови грешки во преводот.

г. Запазените преписи од овој превод, како и објавените фрагменти од изгубените преписи предаваат, речиси, истоветен текст. Разликите меѓу нив се минимални, главно, од правописен карактер. Тоа покажува дека првиот превод бил, веројатно, и при ваква организација на работата, во еден примерок, па потоа од него се настанати и сите други преписи.

д. Од приведените грешки јасно се гледа дека најмалку две лица биле активно ангажирани при преводот на Дамаскиновиот зборник.

**10**. Кога веќе има јасни докази дека при овој превод зело учество покрај еп. Григорија и друго лице, ако не и повеќе лица, можеме ли

да го нарекуваме целиот Македонски превод на Дамаскинот и понатаму „Григориев"? На ова прашање ќе одговориме позитивно еве поради кои причини.

1. Организатор на преводачката работа е, по секоја веројатност, самиот Григориј, којшто имал и најголем авторитет поради неговиот епископски чин.

2. Григориј Пелагониски сам зел активно учество во преводот на овој зборник. Повеќе од една половина на словата се по стил многу слични со преводот на 21 и 22 слово кои се сигурно дело на еп. Григориј. Од преводот што може со право да му се припише на Григорија се гледа дека тој добро го знаел говорниот грчки и уште подобро словенскиот што, меѓу другото, укажува на неговото словенско потекло.

3. Основните принципи, заложени во преводот на 21 и 22 слово, доминираат во преводот на целиот труд, а имено:

а. Тенденција да се преведува сѐ од грчкиот текст и да не се изостава ништо, па макар смислата на преводот и да не се јасна.

б. Допуштените грцизми, каде што е возможно, да се појаснуваат со други словенски зборови. Тоа се, речиси, единствените места, каде што преводачот излегува од оригиналниот текст на Дамаскин Студит.

в. Се прави свесен напор за пронаоѓање словенски синоними кои би одговарале на поедини грчки зборови што се повторуваат едноподруго.

Сето ова ни дава основание да заклучиме дека со преводот раководел еп. Григориј. Можеби тој не бил секогаш присутен при преведувањето, но сепак секое слово носи белези на негов став. Лицата што работеле под неговото раководство ги знаеле неговите принципи и работеле според нив, но секогаш не успевале да дадат точен и јасен превод. Може да се претположи дека при преведувањето на 21 слово сам Григориј го имал пред себе грчкиот текст, сам го читал и едновремено го диктирал преводот, а друг пишувал словенски. Има слова кои се одликуваат со многу убав и точен превод, како и во 21 слово, но наместа, како што покажавме со примерите од словата за Успение, арх. Михаил и др. се јавуваат и грешки, настанати поради погрешно прочитани, одн. чуени грчки зборови, што значи дека и овде има удел на макар уште едно лице. Тоа лесно може да се објасни. Словата се долги (некои имаат и преку 50 страници) и не можеле тие да бидат преведени цели одеднаш. Работата продолжувала подолго време, при тоа изгледа се менувале писари и поради тоа можело да дојде до вакква неуедначеност во преводот.

**11.** Во втората половина на XVI в. се направени два превода на црковнословенски од зборникот Θησαυρός на Дамаскин Студит: Македонскиот — „Григориев" и еден во Бугарија, т.н. „Средногорски"[40].

[40] Врз основа на распространетоста на ракописите од овој превод ние претположивме дека преводот можел да настане некаде во западна Бугарија, а истото мнение го подржа и Донка Петканова — Тотева, *о. с.* стр. 45—50. Сп. Макед. ј. XI—XII стр. 53—71.

Второв превод во основа се разликува од Македонскиот со својот слободен приод кон оригиналот. Овде слободно се скратуваат некои реченици, а други се прошируваат. Уште во најстарите преписи од овој превод покрај Дамаскиновите слова, кои се преведени во избор, фигурираат творби и од други автори. Додека запазените и познатите од објавени фрагменти преписи на Македонскиот превод, речиси, не се разликуваат меѓу себе, во преписите на другиов превод се забележуваат големи разлики како во составот, така и во содржината на одделни слова. Тенденциите на послободен однос кон грчкиот текст, заложени во првобитниот превод од т.н. „Средногорски круг", биле развиени до крајни граници во подоцнежните преписи и преработки. Бројот на преписите и преработките на овој превод е знатно поголем отколку на Македонскиот превод. Македонскиот — „Григориевиот" превод поради својата преголема опширност, поради конзервативниот став кон оригиналниот грчки текст, како и поради нејасните места во текстот што се резултат на различни грешки, не нашол така широка примена како „Средногорскиот".

Но независно од тоа Григориевиот превод сепак има големо значење. Овој превод е, како што нагласивме во почетокот, од првостепена вредност за историјата на македонскиот јазик. Иако Григориј Пелагониски настојувал да се придржува строго кон нормите на црковнословенскиот јазик од тоа време, под влијание на Дамаскина Студита, кој постојано напомнува дека му се словата на прост, говорен јазик, и Григориј допушта послободно елементи од народниот говор.

Со својот превод Григориј дал поттик за поголемо воведување на народниот јазик во писменоста. Нагласувајќи во преводот, како и Дамаскин Студит, дека се словата на „општ" јазик, преводачот веќе започнал да ја буди свеста кај нашите просветители дека треба да се пишува на јазик што го разбира народот. Во подоцнешните преработки и изводи од овој превод таа свест веќе донесува обилни резултати. Од зборници, првобитно наменети за читање во црква, тие постепено се претворале во ракописни книги на веќе чист народен, дијалектен јазик, за домашно четиво. Ракописите со ваква содржина претставуваат предмет за посебно иследување. Нема сомнение дека Дамаскините укажале силно влијание во просветувањето на нашиот народ. Тие одиграле и голема културно-историска улога во општествениот живот на нашиот народ. Дамаскините од 18 и 19 век, напишани на народен јазик и упатени на широките народни маси, придонесле многу за постепеното формирање на националната самосвест кај македонскиот народ.

Нашите просветители од XIX в. (Јоаким Крчовски, Кирил Пејчинович и др.) пишуваат во дамаскинарски дух. Селишчев[41] во 1925 г. одбележува дека предаnите трудбеници во просветувањето на простиот народ, Пејчинович и Крчовски, по однос на јазикот оделе по патот што бил набележан од дамаскинарите. Нивните книги и по карактерот на

[41] А. Селищев, Сборник в чест на Васил Н. Златарски, София 1925, стр. 403.

содржината и по јазикот се всушност Дамаскини од XIX век. Ќе додадеме дека меѓу нив и Григориј Пелагониски има уште многу анонимни и скромни трудбеници, духовни просветители, кои, главно, преку Григориевиот превод ги шireле просветителските идеи заложени во Θησαυρός на Дамаскин Студит.

Petar Hr. ILIEVSKI

## GREGORIUS OF PELAGONIA AS A TRANSLATOR FROM GREEK

### Summary

The translation of Damascenus Stoudites' collection of sermons Θησαυρός first into Church-Slavonic and later into the vernacular has played a very important role in the cultural and social life of the Southern Slavs. During a period of about 3 centuries (from the second half of the 16th cent. to the middle of the 19th cent.) the speeches of D. Stoudites alone or together with the sermons of some church fathers, widespread under the name of „Damaskini", have been almost the only educational, scientific and diverting literature of our people. It is known that the first translation of D. Stoudites' Θησαυρός was made in Macedonia, and it was generally accepted that the whole Macedonian translation of this work was made by Gregorius, bishop of Pelagonia and Prilep.

The author of this article deals first with the personality of bishop Gregorius who was known until recently only by name. Determining the time when Gregorius lived and worked, he provides new data from which it is evident that bishop Gregorius was a Slav from Macedonia by origin. At the end of the last (36th) sermon — about St Theodorus Tiron, he adds the following explanation of the word Φανερωτής: фанеротис. нашим же езыкωм авленіе, where he calls the Slav language his own. As in his Church Slavonic language many features of the popular speech of South-West Macedonia penetrated, we can suppose that he very likely originated from this part of Macedonia.

Comparing the text of Gregorius' translation with the original Greek one, it was noticed that the translation is not equal on the whole. There are sermons whose translation is on a high level, and there are others in which there are mistakes of various kinds. Fortunately two sermons can be ascribed to Gregorius with certainty, because in two manuscripts it is said that they were translated by Gregorius: a) Collection of Sevastjanov, No 50, fr. 16, now in Gosudarstvennaja biblioteka imeni Lenina, Moskva, in the title of the 21st sermon and b). Ms No 315 of the Belgrade Public Library (destroyed during the war) in the title of 22nd sermon. From the text of these two sermons (90 pages altogether) one can see the qualities of Gregorius' translation and then use that text as a criterion for defining the authorship of the remainder which altogether covers about 1100 pages in manuscript.

From the sermons 21 and 22, as well as from some others which are in style very similar to these two, the following peculiarities of the translation emerge:

a. The Greek text is translated literally and accurately.

b. The translator intends to find corresponding expressions in Slav language even for shades of rhetorical repetitions and figures of Damascenus' speech, e. g. ζητεῖ... γυρεύει... ἐπιθυμεῖ — ищет... желает... въжделеваeт.

c. Similarly to D. Stoudites, who gives quotations from the Bible in the Hellenistic koiné, and then explains every word in popular speech, bishop Gregorius immitates him in style, even going further when he tries to find as many synonymes as possible for some Greek words which are used repeatedly on the same page, e. g. ἀσθένεια — болѣзьнь, неможеніе, περιβόλιον — сад, ограда, врътоградь, etc.

d. Following the patterns of the Greek compounds, Gregorius forms new Slav compound words, some of which are very successful, e. g. домогосподинь: οἰκοκῦρος, тътогонителіе: κλεπτοδιῶκται, etc.

e. As he had to translate some new scientific material, unknown in the earlier Slav literature, the translator was obliged to create new terms: жежител'ны: καυστικός, проразлоученіе: παραχώρησις, etc.

f. In some cases he repeats the Greek word and then explains it with more Slav words, e. g. δύο φουστάνια: два фоустана. сирѣчь две роутища, etc.

g. It is evident that Gregorius knew the colloquial Greek very well, but the classical Greek not so well. The quotations from classical Greek philosophers and poets are only rewritten with Slavic characters and left without any explanation.

Some of these peculiarities were noticed by P. Lavrov who discussed the question of how Gregorius translated from Greek (cf. Дамаскин Студит и сборники его имени „Дамскины" в югославянской письменности. Odessa 1899, p. 27 s.). Comparing a manuscript from the Belgrade Public Library No 318 (destroyed during the war), a full Macedonian translation of Θησαυρός and another Ms, the so called „Nežinski Damaskin", with the original Greek text, he found out that Gregorius' translation was much better than that of the Nežinski Damaskin. The translator of the latter had dropped many Greek words, which he could not translate, but they were translated by Gregorius. However, during his short stay in Belgrade Lavrov had no possibility to analyse systematically the whole text of the Macedonian translation.

As we already mentioned, the translation of the whole work is not on the same level. There is a great difference e. g. between the translation of the sermons 21 and 22 (as well as of 5, 6, 12, 14, 18) on one hand and that of 8, 9, 10, 11 on the other. While in the sermons which can be ascribed to Gregorius mistakes occur very rarely, and the Slav expressions are very apt, in the other group of sermons there are more mistakes, and the meaning of the Slav expressions is quite often somewhat confused. Some common words like εἰκών, ὀρφανός, etc., correctly translated in the sermons 21 and 22, are not understood in the sermons of the second group.

Analysing the admitted mistakes, one can divide them into three groups:

a. Mistakes due to insufficient knowledge of Greek, especially of the ancient, classical Greek, mixed up with the colloquial, Modern Greek by D. Stoudites, e. g.: τριχῇ διαστατά — власи стоıатєлны, σύνεσις — оусинєнїє, съчинєнїє, etc.

b. Mistakes, caused by the wrong reading of some Greek words, e.g.: ἕνα — 'Анна, ἡ γέενα τοῦ πυρός — рωдство огньнноє, ζώνην — животь, etc.

c. Mistakes due to mishearing of some Greek words, e.g.: ἡ στεῖρα "Αννα — послѣждє Анна, ἐνθυμή σου — вь чъс(ть) ти, εἰς τὴν χώραν — вь псора, etc.

On the basis of the results from this analysis the author tries to reconstruct the way and organisation of this translation. He supposes that it was organised in such a way, that one person read the Greek text and, somebody else translated and immediately wrote down the Slav text, which is quite possible for bilinguals. In the sermons where Gregorius took a greater part (21, 22 etc.), there are fewer mistakes and the translation is better.

If some other person(s) took part in this translation, a question is bound to arise: May we call the whole Macedonian translation of Damascenus „Gregorius' translation"? This question can be answered positively, because:

1. The organiser of this translation was very likely Gregorius of Pelagonia, who after all had considerable authority as a bishop.

2. Gregorius of Pelagonia himself took a great part in the translation of this work. More than half of the sermons are very similar in style with the sermons 21 and 22.

3. The general principles on which sermons 21 and 22 were translated are dominating in the translation of the whole work. They are:

a. To translate literally everything from the Greek text, even in the cases where the translation is meaningless, e. g.: τὸ δὲ ὕδωρ ὀνομάζεται, ὅτι γίνεται ἀπὸ τοῦ ὕω, ἤγουν βρέχω, ὅτι ὕδωр βρέχουσι τὰ νέφη — а єжє Глєтсє вода. ıако бивачть вода, сирѣчь влажно. навлажнıаєт жили(!!).

b. The admitted Greek words introduced in the text are to be explained with other Slav words: лоузмата. родостагмата. сирѣчь ωливатєл'ноє и вода трєндафилова.

c. A tendency for seeking Slav synonyms for one and the same Greek word, e. g.: σπίτι — домь, храмнна. коук'а.

The quality of the translation based on these principles, however, is not on the same level in all the sermons.

In the second half of the 16th cent. two translations of D. Stouditus' Θησαυρός into Church Slavonic were made. Along with Gregorius', there is another one which originates from Bulgaria, the so called „Srednogorski". This translation is characterised by a more liberal approach to Damascenus' text. Some parts were abandoned, others added, and at the very outset homilies of some other authors were adjoined to those of Da-

mascenus'. Such an approach caused this translation — shorter and more concise — to undergo a great number of transcriptions and revisions, beginning with the $17^{th}$ cent.

Gregorius' translation, because of its large dimensions, conservative relation to the original text, from which nothing was missing, and to a certain extent the unclear passages (resulting from the mistakes in translating everything), did not experience so many transcriptions. Nevertheless, Gregorius' translation is of great importance for the Macedonian language and culture for the following reasons:

1. It is an important source for the history of the Macedonian language. It is the first Slav manuscript to admit so many features of colloquial Macedonian speech. Under the influence of Damascenus Stoudites, who repeats in the title of each sermon that it is written in the vernacular, Gregorius also admits elements from the spoken language of South-West Macedonia into the literary Church-Slavonic language. The lexical fund of Gregorius' translation is of special interest to contemporary linguists, and even to cultural workers in general.

2. With this translation Gregorius gave an impulse for introducing the colloquial speech into the literature. From this translation shorter collections were made later written in a dialectal variety of the language and distributed in manucsripts. Thus, from a book destined for lecturing at church services, this translation turned out to be literature for reading in the home in the $18^{th}$ and $19^{th}$ centuries. The printed books of our educators Kiril Pejčinovič, Joakim Krčovski, etc., are nothing else but „Damaskini" of the $19^{th}$ century, both by their contents and their language.

Д-р Душко ТОМОВСКИ

# ПРИМЕНУВАЊЕ НА НЕКОИ ЈАКИ ГЕРМАНСКИ ГЛАГОЛИ ОД ЕДЕН АБЛАУТЕН РЕД ВО ДРУГ

Споредбата на јаките германски глаголи со нивните индоевропски соодветни форми покажува дека некои германски јаки глаголи навлегле во аблаутни редови, кои, според коренот од кој потекнуваат, не им одговараат.

Оваа промена на аблаутните редови на глаголите, како што ќе се обидеме да докажеме, се врши од две причини: фонетски и семантички. Под фонетски причини разбираме било особен фонетски развој на фонемите што го сочинуваат коренот, било дејство на аналогија меѓу одделни аблаутни редови. Под семантички причини разбираме аспектуални промени на коренот. т.е. појавата на нулта и о-степен наместо е-степен.

Преминувањето на глаголите од еден аблаутен ред во друг се врши во две различни епохи: во епохата на одделувањето на германските јазици од индо-европските, кога се вршат фонетските промени во коренот (на пр. губењето на назалот во некои корени) и семантичките промени, т.е. промената на аспектот на некои корени (појавата на нулта или о-степен наместо е-степен во германските јазици). Во германската епоха доаѓа до израз дејството на аналогијата меѓу одделни германски аблаутни редови и тоа е често различно во одделни германски јазици.

## 1.

Според дефиницијата III. аблаутен ред на јаките германски глаголи го сочинуваат глаголи чиј корен свршува на назал или ликвид проширен со консонант. Значи, глаголите од овој аблаутен ред ја имаат формулата ТЕР-Т, каде што Т е консонант, назал или ликвид, а Р е назал или ликвид.

Според типот на коренот, III. аблаутен ред претставува една целина со I и II. аблаутни редови, кај кои коренот свршува на полувокал *i̯* и *u̯* и исто така е проширен со консонант (ТЕ*i̯*-Т- одн. ТЕ*u̯*-Т-), а се разликува од IV. и V. аблаутни редови, каде што отсуствува консонантското проширување на коренот (ТЕR- одн. ТЕТ-).

Она со што III. аблаутен ред реско се одделува од првите два аблаутни редови е фактот што полувокалите *i̯* и *u̯* во германските ја-

зици со вокализираат и со кореновиот вокал градат дифтонзи ei и eu, кои ионатаму во различните германски јазици даваат соответни дифтонзи или долги вокали. Многу ретко доаѓа до консонантизација на полувокалите во германските јазици, како на пример, гот. *diwan* (умира) <*dheu̯-*, *sniwan* (брза) <*sneu̯*. Последицата од поинаквиот развиток на *u̯* во овие два примери е тие да припаѓаат во V. готски аблаутен ред, иако според нивните корени би требало да му припаѓаат на II. Имено, со консонантизацијата на *u̯* во w нивните корени стануваат од типот ТЕТ-.

Вокализацијата на инд.-евр. *i̯* и *u̯* во германските јазици има за последица доближувањето на типот на корените од I. и II. аблаутен ред до типот на корените од IV. и V. аблаутни редови во германските јазици. Германските глаголи од I. и II. аблаутни редови, кои во индо-евр. ја содржат групата полувокал + консонант, т. е. ТЕ*i̯*-Т- одн. ТЕ*u̯*-Т- (и со тоа се слични на III. аблаутен ред), во германските јазици минуваат во типот ТЕТ- и со тоа стануваат слични со глаголите од IV. и V. аблаутни редови. Должината на вокалот, како единствен белег на присуството на полувокалот во првите два аблаутни редови, доколку не создал дифтонг, престанува да биде релевантно, бидејќи долг вокал се јавува и во претерит плурал на IV. и V. аблаутен ред. Така се добиваат паралелни форми старо-англ. *bād* (I. аблаутен ред) и *bǣron* (IV. аблаутен ред), *mǣton* (V. аблаутен ред) или старо-високо-гер. *lēh* (I. аблаутен ред), *bōt* (II. абл. ред) и *nāmun*, *bārum* (V. абл. ред).

Поради тоа што назалот и ливидот во германските јазици не се вокализираат без да остават и консонантски рефлекс (спор. индоевр. n̥ > гер,. *un*, додека индоевр. n̥ > гр. α) III. германски аблаутен ред е единствен во е-класа глаголите, кој соджри група консонанти, сметајќи ги назалите и ликвидите како консонанти.

По таков начин, единствен критериум во кој аблаутен ред ќе припадне еден германски јак глагол од е-класа е дали неговиот германски (не индо-евр.) корен содржи група од консонанти или не. Во рамките на оваа поделба на глаголите од е-класа т.е. на првите пет германски аблаутни редови, тие се групираат во соответните аблаутни редови. Со други зборови присуството на група од консонанти повлекува со себе припадност во III. аблаутен ред, а нејзиното отсуство во кој и да било од останатите редови (I. II. IV. или V.), во зависност од фонетските белези на глаголот.

Така, индо-евр. корен **tenk-*[1] (ст.-сл. тѧча од **tonk-*). во германските јазици го има следниов развиток: e > i пред назал, потоа испаѓање на назалот, што предизвикува должина на i. Овој индо-евр. корен, кој според својот тип му припаѓа на III. аблаутен ред (ТЕР-Т), во германските јазици, по наведените промени, гласи **þīh-* и му припаѓа на I. аблаутен ред: гот. *þeihan*, ст.-в.-герм. *dīhan*, старо-сакс. *thīhan*, старо-англ. *ðēon* (<**þīhan*), со значење „успева", „расте".

[1] Walde-Pokorny, Vergleichendes Wöterbuch der indogermanischen Sprachen, I, 759.

Во ст.-англ. се добива контрахирана форма по испаѓањето на *h*. Меѓутоа, вокалот *eo* на новодобиената форма се совпаѓа со вокализмот на II. старо-англиски аблаутен ред, па затоа овој глагол преоѓа во II. аблаутен ред и се менува како *téon* (влече) (< **teohan*).

Индо-евр. корен **trenq-*[2] (лат. *trunco*) е исто така корен од III. аблаутен ред. Во готскиот, каде што се извршени гореспоменатите фонетски ромени, тој глагол гласи *þreihan* и се наоѓа во I. аблаутен ред, додека во останатите германски јазици спаѓа во III. аблаутен ред: ст.-в.-герм. *dringan*, ст.-англ. *þringan*, ст.-исл. *þryngua* ст.-сакс. *thringan*.

Во оваа смисла карактеристични се германските парови од глаголи ст.-в.-герм. *klïban* (закачува) и *klimban* (се качува), ст.-англ. *clifan* и *climban* или *climman*, кои потекнуваат од индоевр. корен *gel-*[3], т.е. од неговата втора состојба *gl-*, со суфикс и консонантско проширување. Првиот пат суфиксот е *ei̯*, а проширувањето *-bh-*, значи, коренот гласи *gl-ei-bh-* и глаголите што потекнуваат од овој корен спаѓаат во I. аблаутен ред. Вториот пат суфиксот е *em*, а проширувањето пак *-bh-*, па коренот гласи: *gl-em-bh-* и глаголите што потекнуваат од него припаѓаат кон III. аблаутен ред. Се разбира, притоа доаѓа до нијансирање во значењето.

И индо-евр. корен *ghend-*[4] (лат. *-hendere*) укажува на припадност кон III. аблаутен ред. Во германските јазици тој ги дава глаголите гот. *du-ginnan* (почнува), ст. в.-герм. *bi-ginnan*, ст. англ. *on-ginnan*, ст.-сакс. *bi-ginnan* и тие припаѓаат кон III. аблаутен ред. Од овој корен, меѓутоа, потекнуваат и глаголите гот. *bi-gitan*, ст.-исл. *geta*, ст.-в.-герм. *-gëzzan*, ст.-англ. *for-getan*, ст.-сакс. *-getan*, значи глаголи од V. аблаутен ред. Процесот на преминот на овој корен од III. аблаутен ред во V. е: со губењето на назалот *n* и добивањето на должината на i во германските јазици овој корен гласи **git-*<**gheid-*. Во стадиумот пред да се формира i < ei, овој корен во германските јазици се јавува во својата нулта степен *git-*, што значи дека овој глагол е аорист-презент. Преминот и > е, може да се објасни со а-умлаут.

Сличен е примерот со коренот **u̯eik-*[5]. Латинската форма *vinco* укажува дека овој корен можел да се јави и во вид **u̯enk-*. Во готски глаголот од овој корен гласи *weihan*. Но, во другите германски јазици тој ги дава следните глаголи: ст.-исл. *vega*, ст-.англ. *wegan*, ст.-в.-герм. *wehan*, т.е. припаѓа кон V. аблаутен ред. И овде може да се тврди дека во овие германски јазици имаме аорист-презентни форми. За овој глагол Prokosch го вели следново: „Go. *weihan* may be considered either a survival of the old durative form or, what is more likely, completly leveled"[6].

---

[2] Walde-Pokorny, op. c. I, 759.

[3] ibid. I, 612.

[4] ibid. I, 589.

[5] ibid. op. c. I, 232.

[6] Prokosch, A Comparative Germanic Grammar, str. 145.

Всушност нема зошто да се претпоставува дека готската форма *weihan* е добиена по аналогија. Напротив, таа е оригинална, додека формите во другите германски јазици се аорист-презенти. Мешањето на аорист-презентните и нормалните форми во исти аблаутни редови во германските јазици е можно поради тоа што, откако германските јазици го изгубиле аспектот во својата синтетичка форма, аорист-презентните глаголи по ништо не се разликуваат од нормалните глаголи. Само со споредување со други индо-европски јазици може да се докаже дека кај глаголите како ст.-в.-герм. *wёhan* се работи за нулта, а не за нормална степен. Меѓутоа, поради горенаведената причина (губењето на аспектот во германските јазици), тој глагол со новодобиената форма се наредил во V. аблаутен ред и со ништо не се разликува од глаголите кои во овој ред потекнуваат од нормалната степен на коренот, како на пример ст.-в.-герм. *mёzzan* < **med-*. Впрочем, овој глагол се јавува во ст.-в.-герм. и во нормална степен *wihan* < **ueik-* во значење на „победува", „надвладува". Значењето на аорист-презентната форма *wёhan* е „се бори". Нијансирањето на значењето покажува до која мера аспектот во германските јазици не игра улога. Зашто, според значењето поскоро би се поверувало дека *wihan*, а не *wёhan* има перфективно значење.

Аорист-презент е и ст.-в.-герм. глагол *klёnan* (подмачкува) < *gl-ei-n-[7] < *gel-[8], кој иако потекнува од корен кој укажува на припадност кон I. аблаутен ред му припаѓа на V. аблаутен ред. Всушност, како аорист-презент, овој глагол би требало да припадне кон IV. аблаутен ред, бидејќи коренот му свршува на назал. Подолу ја објаснуваме причината за неговиот премин кон V. аблаутен ред.

2.

Рековме дека III. аблаутен ред се разликува од другите германски аблаутни редови од е-класа со тоа што кај него се чува група од консонанти. Таа група од консонанти може да се состои од назал или ликвид + консонант; консонант + консонант; назал или ликвид + назал или ликвид; дури и ликвид + консонант + консонант. Сите овие групи подеднакво претставуваат критериум за припадност кон III. аблаутен ред бидејќи назалот и ликвидот, како што веќе рековме, имаат наполно консонантски карактер. Поради тоа ст.-в.-герм. глаголи: *brettan* (трга), *brestan* (пука) *drёskan* (врши), *flёhtan* (плете), *hrёspan* (кине), *ir-lёskan* (гасне) во кои консонантската група не содржи ни назал ни ликвид не претставуваат никаков исклучок, бидејќи нивните парадигми со ништо не се разликуваат од парадигмите на другите глаголи од III. аблаутен ред. Braune[9] проблемот на овие глаголи го решава на тој начин што тврди дека овде назалот или ликвидот доаѓа не зад туку пред корено-

[7] Walde-Pokorny, op. c. I, 619.

[8] ibid. I, 612).

[9] Braune, Althochdeutsche Grammatik, стр. 307.

виот вокал. Глаголет *fëhtan*, (се бори) каде што воопшто нема назал, по аналогија минал кон овој аблаутен ред: „Zu Klasse III[a] gehören, wie in allen übrigen altgerm. Sprachen, auch einige Verben, deren Wurzel auf zweifache Konsonanz endet, bei denen aber *l* und *r* dem Stammvokal nicht folgt, sondern vorausgeht."[10]) Со други зборови, според Брауне корените од типот TER-T и TRE-T- имаат исто дејство при групирање на глаголите во III. аблаутен ред.

Овој критерим, меѓутоа, не е во согласност со распределбата на јаките германски глаголи по аблаутните редови. Не е важно дали *l* и *r* му претходат на кореновиот вокал или следат зад него, туку дали на втората состојба на коренот (TR-ET) следи консонант или не, т.е. ако коренот има форма TR-ET-T- (на пр. ст.-в- герм. *drescan*), тогаш оваа форма на коренот е слична со формата TER-T, па затоа глаголите, кои ја имаат формата TR-ET-T- припаѓаат кон III. аблаутен ред. Ако се тргне од овој критериум, тогаш ни глаголот *fëhtan* не претставува исклучок. Впрочем Sievers[11] и не го смета за исклучок ст.-англ. глагол *feohtan*, бидејќи кај него во „нормалните" консонантски групи освен *n*+конс., *l*+конс., *r*+конс. спаѓа и групата *h*+конс. Но, затоа пак Сиеверс ги смета како исклучок глаголите од типот *bregdan*, *stregdan*, т.е. оние кај кои „*r* му претходи на кореновиот вокал".

До која мера е неважно дали назалот или ликвидот му претходат на кореновиот вокал покажува фактот што глаголите од типот TR-ET- му припаѓаат на V. аблаутен ред, иако назалот или ликвидот му претходи на кореновиот вокал. На пр.: гот. *wrikan* (следува), гот. *hlifan* (краде), ст.-исл. *trega* (лаже) се глаголи кои припаѓаат кон V. а не кон III аблаутен ред. Значи, за припадноста кон III. аблаутен ред меродавно е исклучиво дали на типот од коренот TER- или TR-ET- му следи консонант или не. Доколку следи таков консонант, се добиваат глаголи од III. аблаутен ред. Доколку не, од типот TER- се добиваат глаголи од IV. аблаутен ред (на пр. гот. *bairan*, ст.-в.-герм. *bëran*, ст.-исл. *besa*, ст.-англ. *beran*), а од типот TR-ET- глаголи од V. аблаутен ред, како што покажуваат горните примери.

Впрочем, глаголите од типот TR-ET-T- (ст.-в.-герм. *brëstan*) во ст.-англискиот се јавуваат во форма на TER-T-T- (*berstan*), па имаме група од ликвид + 2 консонанта. Глаголите од овој тип мора да паднат во III. аблатен ред, бидејќи како што рековме, во германските јазици III. аблаутен ред е единствен што содржи консонантски групи.

Во старо-исландскиот имаме случај кога глаголите, кај кои назалот или ликвидот е пред кореновиот вокал, поради што е избегнат умлаутот, кој редовно се јавува доколку назалот или ликвидот е зад кореновиот вокал, се класираат во една подгрупа со глаголите кои имаат конс. + конс. Така, во иста подгрупа спаѓаат *bresta* и *detta* (паѓа), за разлика од *biarga* (e > ia пред r), или spinna (e > i пред n) или *slyngua* (ниша) (e > i пред n; i > y поради *u*-умлаут) или *søkkua* (тоне) (e > ø

[10] Braune, Althochdeutsche Grammatik, стр. 30.
[11] Sievers, Anglosàchsische Grammatik, стр. 214.

поради *u*-умлаут). Поткласите во староисландскиот се образуваат според квалитетот на корсновиот вокал, кој е резултат на различни видови умлаут. Само потокласата, чии претставници се *bresta* и *detta* го чува првобитното е. А бидејќи оваа поткласа содржи далеку поголем број глаголи отколку другите, не може да станува збор, овие глаголи да се сметаат како исклучок во III. аблаутен ред.

3.

Консонантскиот карактер на назалот и ликвидот доведува и до мешање на глаголите од IV. и V. аблаутни редови. Според дефиницијата глаголите од IV. аблаутен ред потекнуваат од корени со форма TER- (R=назал или ликвид), на пр. ст.-в.-герм. *bëran*, а оние од V. аблаутен ред од корени со форма TET-, на пр. ст.-в.-герман. *lësan*. Бидејќи, со исклучок на партиципот, вокализмот на корeновиот слог во IV. и V. аблаутен ред е ист, освен типот на коренот (TER- или TET-) и партиципот станува критериум за припадноста на глаголите кон овие два аблаутни редови. Партиципот на V. аблаутен ред во коренот го има вокалот *e* (ист вокал како и во презентот,) додека партиципот од IV. аблаутен ред го има вокалот *u*, кое потекнува од нултата степен на коренот, или *o* < *u*, пред назал или ликвид, значи: ст.-в.-герм. *gi-geban* (V. абл. ред) наспрема *gi-stolan* (IV. абл. ред.).

Меѓутоа, една група глаголи: ст.-в.-герм. *brëchan rëchan*, *sprëchan*, *stëchan*, *trëchan*, *trëffan*, по форма спаѓаат кон V. аблаутен ред (нивниот корен е од типот TET- одн. TR-ET-), но имаат партиципи *gi-brohhan*, *gi-rohhan* итн., значи, онака како и глаголите од IV. аблаутен ред, т.е. како *gi-stolan*. Braune[12]) овие глаголи ги става во IV. аблаутен ред, тргнувајќи од истиот критериум како и кај глаголите од III. аблаутен ред т.е. дека ликвидот му претходи на кореновиот вокал. Но, веќе за глаголот *stechan*, чиј партицип е *gi-stohhan*, овој критериум не важи.

Дека овој критериум за припадноста на еден глагол кон IV. или V. аблаутен ред во зависност од местото на назалот или ликвидот не е меродавен (како впрочем ни кога се работеше за III. аблаутен ред) многу повеќе покажува фактот, што некои од овие глаголи во другите германски јазици имаат *e* во партиципот, па според тоа му припаѓаат на V. аблаутен ред.[13]) Така, на пр. старо-англискиот глагол *sprecan* има партицип *sprecen* и спаѓа во V. аблаутен ред, наспроти старо-високо-германскиот глагол *sprëchan*, со партицип *gi-sprohhan*, кој припаѓа кон IV. аблаутен ред. Би можело да се наведат и други примери: пред сé, варијантата на овој глагол без r: ст.-в.-герм. *spëchan*, со партицип *gi-spohhan* му припаѓа на IV. аблаутен ред и покрај отсуството на r, т.е. критериумот

[12] Braune, op. c. стр. 308.

[13] Тргнувајки од синхроничен метод на класификацијата на старо-англиските глаголи, Левин ги става во една група ст.-англиските глаголи, од IV. и V. аблаутни редови. (S. Levin, A Reclassification of the Old Englich Strong Verbs, Language, Vol. 40, Nr. 2, стр. 156 и следните).

на Braune дека „ликвидот му претходи на кореновиот вокал". Во ст.-англ. *specan* со партицип *specen* нормално му припаѓа на V. аблаутен ред. Готскиот глагол *wrikan* има партицип *wrikanai*[14] и му припаѓа на V. аблаутен ред, додека, како што видовме, соответниот ст.-в.-герм. глагол *rëchan* му припаѓа на IV. аблаутен ред. Глаголот со значење „стапи" во ст.-в.-герм. гласи *trëtan*, а во ст. англ. *tredan*, со парицили *gi-tretan* одн. *treden*, па според тоа и во двата јазици (и покрај присуството на *r* пред кореновиот вокал) припаѓа кон V. аблаутен ред. Но, во готскиот и старо-исландскиот овој глагол спаѓа во IV. аблаутен ред, бидејќи партиципот во готски е *trudans*, а во старо-исландскиот *troþenn*. Во двата овие јазици инфинитивот се јавува во аорист-презентна форма, гот. *trudan*, а ст.-исл *troþa*. Prokosch, колебајќи се каде да го смести овој глагол вели: „In the Gmc. languages this verb belongs to various classes, IV. in Gothic and ON, V. in WGmc., but possibly *all* of this is analogical transfer."[15]) Ние само би додале дека преместувањето на глаголите од V. во IV аблаутен ред и обратно по пат на аналогија е можно поради консонантскиот карактер на назалот или ликвидот. По однос на овој глагол постои и нешто друго, што дејствува овој глагол во ст.-в.-герм. и ст.-англ. да припадне во V. а во гот. и ст.-исл. во IV аблаутен ред. Партиципот на V. аблаутен ред како коренов вокал има *e*, кое стои наместо нулта степен, т.е. ист вокал како и во презент, кој е нормална степен. Појавата на ист вокал во партицип и во презент, што е карактеристично за V. VI. и VII. аблаутни редови, е можно поради семантичната оддалеченост на овие две форми, предизвикана е од фонетски или фонолошки причини. Овој факт без друго повлијаел ст.-в.-перм. глагол *trëtan* да припадне во V. аблаутен ред во германските јазици каде што се јавува нормална степен во презент (следствено на тоа и *e* во партицип), а во V. аблаутен ред во германските јазици во кои во презент се појавува аорист-презентното *u* одн. *o* (следствено на тоа и *u* и *o* кое потекнува од нултата степен во партиципот).

Во прилог на ова зборува и глаголот со значење „доаѓа" кој во ст.-в.-герм. се јавува со нормална степен *e* во презент: *quëman*, додека во ст.-англ. и ст.-исл. со нулта степен во презент, т.е. како аорист-презент, *cuman* одн. *koma*. Во ст.-в.-герм. овој глагол има партицип *queman* (без- *gi*), значи спаѓа во V. аблаутен ред, иако по конструкција (коренот завршува на назал!) би требало да припадне кон IV. аблаутен ред. Нормалната форма на партиципот *quoman* се јавува само спорадично во некои глоси[16]). Во ст-.англ. и ст.-исл. каде што овој глагол е аорист-презент се јавува и нормалната форма на партиципот од IV. аблаутен ред *cumen* одн. *komenn*. Во готскиот овој глагол има презент со нормална степен а партицип со нулта степен, *qiman* — *qumans*, значи ги исполнува сите услови за припадност кон IV. аблаутен ред.

---

[14] Braune, Gotische Grammatik, стр. 98.

[15] Prokosch, op. c. стр. 150.

[16] Спореди Braune, op. c. стр. 308, заб. 3.

4.

Старо-англиските форми за претерит од *cuman* се *c*(*w*)*ōm*, *c*(*w*)*ōmon*, а од *niman* – *nōm*, *nōmon*, покрај *nam*, *nāmon*. Долгиот вокал во сингулар Рајт го објаснува со аналогија од плурал: „*c*(*w*)*ōm* for **c*(*w*)*am*, **c*(*w*)*om*, was a new formation from the plural, where *ō* was regular. . . *nōm* was a new formation from the plural, which regulary had *ō*."[17])

Против една ваква аналогија зборува фактот, што во ниеден германски јазик не доаѓа до дејство на аналогија меѓу сингулар и плурал, па дури ни во оние германски јазици како старо-високо-германскиот и старо-англискиот каде во IV. и V. аблаутен ред синг. и пл. се разликуваат само по должина, а не и по квалитет на кореновиот вокал: *stal*, *stālum* (ст.-в.-герм.) одн. *bæer*, *bǣeron*, за разлика од готскиот и староисландскиот, каде што кореновиот вокал се разликува уште и по квалитет: гот. *bar*, *bērum*, одн. *bar*, *bǫ́rom*. Единствено совпаѓање на кореновиот вокал во претерит синг. и пл. имаме кај глаголот со значење „јаде" и тоа во сите германски јазици: ст.-в.-герм. *āz*, *āzzum* (наместо *az*), гот, *ēt*, *ētum* (наместо *at*), ст.-англ. *ǣet*, *ǣeton* (наместо *æet*), ст.-исл. *át*, *ǫ́tom* (наместо *at*), но бидејки овој глагол е единствен (не сметајќи ја неговата изведенка, гот. *fra-itan*), не може да служи како доказ за аналогија на претерит плурал врз претерит сингулар.

Затоа, кај старо-англиските форми *c*(*w*)*ōm*, *nōm* секако се работи за нешто друго. Откако формите **c*(*w*)*ǣemon* и **nǣemon* под дејството на назалот станале *c*(*w*)*ōmon*, *nōmon* (сп. ст.-в.-герм. *māno* наспроти ст.-англ. *mōna*), тие се совпаднале со претерит пл. од VI. аблаутен ред, на пр. *fōron* (прет. пл. од *faran*, „оди").[18] Краткото а во старо-англискиот не преоѓа во кратко о пред назал, освен во некои неакцентирани адвербијални форми како *hwonne* (ст.-в.-герм. (*h*)*wanne*), *þonne* (ст.-в.-герм. *danne*), инаку *land*, *lamb*, *mann*, *ramm*, *standan*, итн. Со преоѓањето на ǣ > *ō* пред назал вокалите на прет. синг. и пл. се разликуваат и по квалитет и по должина, па поради тоа и аналогијата од пл. врз синг. станува поневеројатна. Но, со овој премин на вокалот ǣ > *ō* претеритите на споменатите два глагола се доближуваат до вокализмот на VI. аблаутен ред, па затоа кај овие два глаголи може да станува збор само за дејство на аналогија од VI. аблаутен ред: *c*(*w*)*ōmon*, *nōmon*, како *fōron*, следствено на тоа *c*(*w*)*ōm*, *nōm* како *fōr*. Кај другите глаголи од IV. и V. аблаутен ред, кај кои во претерит плурал не доаѓа до премин ǣ > *ō*, нема ни дејство на VI. аблаутен ред врз нив. Тоа се однесува не само до староанглискиот туку и до сите германски јазици.

5.

Досега ги третиравме глаголите од е-класа, т.е. првите пет аблаутни редови и се обидовме да ги изложиме причините поради кои некои гла-

[17] Wright, Old English Grammar, стр. 270.

[18] Старо-англиските глаголи niman i cuman Левин ги става во иста група со faran, op. c. стр. 159.

голи преминуваат од еден аблаутен ред во друг. Видовме дека тоа преминување се вршело во една постара епоха, во периодот на одделување на германските јазици од индоевропските и во една подоцнежна епоха, кога германските јазици веќе биле оформени и која ние ќе ја наречеме германска епоха.

Сега преоѓаме на односот меѓу е- и а-класа. Последнава класа е формирана од VI. и VII. аблаутни редови. Освен наведениот пример со старо-англиските форми *c(w)ōm* и *nōm* и веројатното дејство на партиципите од VI. и VII. аблаутни редови врз партиципите од V. аблаутен ред при образувањето на ист вокал во презент и партицип, меѓу овие две класи во германската епоха не постои мешање на глаголите. Но, затоа постои прилично големо мешање на индо-европските корени што ги образуваат VI. и VII. аблаутни редови со корени од е-класа.

Карактеристично за VI. и VII. герм. аблаутни редови е тоа што глаголите што ги образуваат нив имаат различно потекло. Тие потекнуваат од:

1. корени со долг вокал од типот **sāg-*[19], чија нулта степен **səg-* ги дава аорист-презентните германски глаголи гот. *sakan*, ст.-англ. *sacan*, ст.-в.-герм. *sachan*.

2. корени со вокал *e* од типот *mel-*[20] > гот. *malan* ст. исл. *mala*, ст.-в.-герм. *malan*; **leig-*[21] > гот. *laikan*, ст.-англ. *lācan*, ст.-исл. *leika* (скока); **(s)teud-*[22] > гот. *stautan*, ст.-в.-герм. *stōzan*; **qel-*[23] > гот. *haldan*, ст.-англ. *healdan*, ст.-исл. *halda*, ст.-в.-герм. *haltan*.

3. корени со вокал *a*, од тип **al-*[24] > гот. *alan*, ст.-исл. *ala*, ст.-англ. *alan*.

Според типот на корените под 2. глаголите што потекнуваат од нив во германските јазици, би требало да припаднат кон I, II, III, IV, или V. аблаутен ред, т.е. кон е-класата глаголи. Тоа го покажуваат соответните рефлекси од тие корени во другите индо-европски јазици: *mel-* ст.-слов. *meljǫ*: гот. *malan*; *per-*[25] гр. περουομαι: гот. *faran*; *suer-*[26] лат. *sermo*: гот. *swaran*; *ghrebh-*[27] ст.-слов. *grebǫ* : гот. *graban*; *gel-*[28] лат. *gelo* : ст.-англ. *calan*: *leig-* ст.-слов. *likovati* : гот. *laikan*; *(s)teud-* лат. *studeo* и *tundo* (во обата примера нулта степен): гот. *stautan*; *qel-dh* гр. κέλλω: гот. *haldan* итн.

Глаголите од типот под 1. и 3. добиваат *a* во презент одн. инфинитив по фонетски пат (индо-евр. *ə* > герм. *a*, индо-евр. *a* > герм. *a*. Глаголите со *a* презент не можат да градат претерит со аблаут бидејќи

[19] Walde-Pokorny, op. c. II, 449.
[20] ibid. II, 285.
[21] ibid. II, 399.
[22] ibid. op. c. II, 618.
[23] ibid. I, 443.
[24] ibid. I, 83.
[25] ibid. II, 39.
[26] ibid. II, 527.
[27] ibid. I, 653.
[28] ibid. I, 612.

индо-евр. $o > $ герм. *a*. Меѓутоа, глаголите со долг вокал во коренот, кои во германските јазици се јавуваат како аорист-презент имаат во претерит нормално $\bar{o}$ како аблаут на долгото $\bar{a}$ или $\bar{e}$ во презент. Овие глаголи по пат на аналогија го пренесуваат претериталното $\bar{o}$ (кое во германските јазици останува како $\bar{o}$) и на глаголите кои во презент имаат *a*, добиено од индо-евр. *a*.

Проблемот кој за нас овде се поставува е механизмот на преминот на глаголите чиј корен одговара на глаголите од е-класа, во а-класа, т.е. во VI. и VII. аблатен ред. Со други зборови прашањето е: зошто овие корени од е-класа, кои без секакви фонетски пречки би можеле да градат претерит со аблаут, преминале во а-класа глаголи. Досегашните објаснувања на овој феномен се различни.

Станг потпирајки се врз Гертхен[29] доаѓа до заклучок дека „die Formen mit e-Vokal die alten Grundverba fortsetzen, neben denen Intensiva oder Itarativa mit o-Vokal vorlagen. Diees Typen haben in früherer Zeit eine feste Korrelation gebildet. Später haben einige Sprachen das Grundverb, andere die intensiviterative Form verallgemeinert“[30].

Прокош верува дека тука се работи за првобитно каузативни форми. Тој го коментира готскиот глагол *faran* и вели дека тој веројатно бил „originally a causative from **ferana-*“[31].

Хирт смета дека претериталниот вокал о навлегол кај глаголите од е-класа. А тоа поради следнава причина: „Im Germanische ist nun an Stelle des ungewöhnlichen Ablauts e: $\bar{o}$ a: $\bar{o}$ getreten”[32].

Андреев[33] исто така смета дека аблаутот e: $\bar{o}$ не е карактеристичен за глаголските форми, па тој е заменет со аблаутот $\breve{o}$ : $\bar{o}$ со помош на номиналните и вербалните форми по моделот ст.-слов. *мелјǫ — помолъ — молоти*.

Хиндерлинг, слично на Хирт ја допушта можноста на проникнување на претериталното $\bar{o}$ кај глаголите од глаголите од е-класа, што води „zum Auftreten eines a im Präsens statt des e.”[34]. Тој ги наведува старо-исландските форми *grefa* и *grafa*, кои покажувале дека тој процес не е до крај довршен. Но, тој ја допушта и можноста дека во тие глаголи се кријат и стари итеративи.

Оваа појава на премин на глаголи од е-класа во а-класа треба без друго да се поврзе со губењето на аспектите во германските јазици, нешто што овозможи и појавувањето на аористпрезентни глаголи. Аорист-презентните глаголи, кои во е-класата се среќаваат доста спорадично, во а-класата, т. е. во VI. и VII. аблаутни редови, се појавуваат често. Сите глаголи кои потекнуваат од корени со долги вокали во овие два реда се аорист-презенти, но тие по ништо не се разликуваат од гла-

---

29 Gärtchen, Die primären Präsentien mit o Vokalismus in den indogermanichen Sprachen, str. 49.

30 Stang, Das slavische und baltische Verbum, стр. 41—42.

31 Prokosch, op. c. 173.

32 Hirt, Handbuch des Urgermanischen, II стр. 148.

33 Андреев, Германский глаголльный аблаут в свете ларингалной теории, стр. 152.

34 Hinderling, Studien zu den starken Verbalabstrakta des Germanischen, стр. 17·

голите што потекнуваат од нормалната степен на глаголите, бидејќи германските јазици, спротивно на пример на грчкиот и словенските јазици, не разликуваат аспекти.

Истото ова важи и за глаголите што преминале од е- во а-класа. Тоа може да бидат првобитно итеративи (Stang) или каузативи (Prokoš), меѓутоа, она што е битно е фактот што до преминувањето на овие глаголи во а-класа можело да дојде откако вокалот *a* престанал да значи перфект и почнал да значи презент, Поради тоа, овие глаголи ние ги наречуваме перфект-презенти, аналогно на аорист-презентите, а за разлика од претерито-презентните глаголи, кои формално не се изедначени со останатите јаки глаголи во германските јазици и образуваат посебна група.

Штом кај овие глаголи вокалот *a* почнал да значи презент, тој од аспектуална гледна точка наполно се изедначил со презентите од *е*-класа. Во германските јазици глаголите *tragan* и *beran*, не се разликуваат по аспектот: двата глагола значат и *однесе* и *носи*, за разлика од словенските јазици каде што, како што се гледа од примерите, вокалите *е* и *о* се носители на аспектуално значење.

Но, штом вокалот *a* станал белег за презент, овие глаголи се изедначиле со глаголите што потекнуваат од а-корените и со аорист-презентите што потекнуваат од корени со долги вокали, чии претерити нормално го имаат вокалот $\bar{o}$, тие го преземаат ова $\bar{o}$ како вокал за претерит. Идејата за проникнување на $\bar{o}$ во парадигмата на глаголите од е-класа што ја сугерира Хирт, не објаснува од која причина ова $\bar{o}$ би навлегло како белег за претерит, кога овие глаголи би можеле нормално да градат претерит со *a*.

Оваа анализа не наведува на следниов заклучок:

Несовпаѓањето на конструкцијата на коренот од кој потекнуваат извесни глаголи од е-класата со припадноста во аблаутните редови од истата класа воглавно се должи на фонетски причини. (Испаѓањето на назалот кај корени од III. аблаутен ред предизвикува преминување во I. аблаутен ред; дејство на аналогија меѓу IV. и V. аблаутен ред). Ова менување на аблаутни редови се случува во индо-европската епоха (губењето на назалот кај некои корени) и во германската епоха (дејството на аналогија меѓу IV. и V. аблаутен ред).

Само спорадично промената на аспектот (нулта степен наместо нормална степен на коренот т. е. појавата на аорист-презентни глаголи) е причина за менување, на аблаутниот ред кај некои глаголи од е-класа (преминување на глаголи од I. во V. аблаутен ред).

Ова втора причина, меѓутоа, е речиси единствена за преминување на глаголите од сите аблаутни редови на е-класа во VI. и VII. аблаутни редови т. е. во а-класата глаголи. Во овие два аблаутни редови се јавуваат аорист-презентни глаголи од корени со долги вокали и перфектно-презентни глаголи од корени со вокалот *е*. Перфектно-презентните глаголи предизвикуваат мешање на глаголите од е-класа, со глаголите од а-класа. Овие промени се одигруваат во индо-европската епоха, поточно во времето кога германските јазици го губат аспектот во својата синтетична форма.

ЛИТЕРАТУРА

Андреев, Н. Д.: Германский, глагольный аблаут в евете ларингалльной теории Труды Института языкознания. АН СССР, т. IX, Вопросы германистики, 1959. str. 149—160.

Braune, W.: Althochdeutsche Grammatik, Halle, 8. издание, обработено од W. Mitzka, 1955.

Braune, W.: Gotische Grammatik, Halle, 12 издание, обработено од K. Helm, 1947

Gärtchen, P.: Die primären Präsentien mit o Vokalismus in den indogermanischen Sprachen. Disertacija, Breslau, 1903.

Hinderling, R.: Studien zu den starken Verbalabstrakta des Germanischen, Berlin, 1967.

Hirt, H.: Handbuch des Urgermanischen, t. II., Heidelberg, 1932.

Levin, S.: A Reclassification of the Old English Strong Verbs, Language, Vol. 40, Nr. 2 str. 156—161.

Prokosch, E.: A Comparative Germanic Grammar, Philadelphia, 1939.

Sievers, E.: Angelsächsische Grammatik, Halle, 3. издание, 1921.

Stang, Chr.: Das slavische und baltische Verbum, Oslo, 1942.

Walde, A.: Vergleichendes Wörterbuch der indogermanischen Sprachen, обработен од J. Pokorny, t. I. Berlin — Leipzig, 1930, t. II. Berlin — Leipzig, 1927, t. III. Berlin — Leip-zig, 1932.

Wright, J. i E. M.: Old English Grammar, 3. издание, London, 1925.

D-r Duško TOMOVSKI

## ÜBERGANG GEWISSER STARKER GERMANISCHER VERBA VON EINER ABLAUTSREIHE IN DIE ANDERE

### ZUSAMMENFASSUNG

Der Autor weist auf die Tatsache hin, dass die Aufteilung der starken germanischen Verba in sieben Ablautsreihen nicht immer den indo-europäischen Verhältnissen entspricht. Den Grund dafür finder er in zwei Phänomena: 1. in der phonetischen Enthwicklung der i.-e. Wurzeln (Z. B. Ausfall des Nasals beim Übergang vom Indo-europäischen zum Germanischen: lat. vinco — got. weihan) und 2 in dem Verlust des i.-e. Aspektes im Germanischen, wodurch der Übergang der o-Stufe ins Präsens möglich wurde (z. B. slaw. mel'ǫ got. malan).

Der Ausfall des Nasals bei einigen Verba im Germanischen hatte zur Folge, dass die Verba, die zur III. germ. Ablautsreihe gehören müssten, zur I. Ablautsrehne übergehen. Das ist dadurch möglich, dass die Vokalisation der Halbvokale į ind ų und der konsonantische Charakter des Nasals im Germanischen die III. germ. Ablautsreihe von den anderen Ablautsreihen der e-Klasse scharf trennt und gleichzeitig die I. und die II. Ablautsreihe der IV. und V. annähert. So, ist das Vorhandensein oder das Fehlen eines Nasals + Konsonanten im Germanischen das einzige Kriterium dafür, ob ein Verb zur III. oder zu einer anderen Ablautsreihe der e-Klasse gehört. Der konsonantlische Charakter des Nasals hat sogar bewirkt, dass

die Verba, die von einer Wurzel auf Kons. + Kons. stammen, auch zur III. Ablautsreihe gehören (z. B. fĕchtan). Derselbe Grund hat auch bewirkt, dass ein Verb wie ahd. stechan zur IV. und nicht zur V. Ablautsreihe gehört.

Ausser der besonderen phonetischen Entwicklung der i.-e. Vokale im Germanischen hat auch die Analogie beim Übergang von einer zur anderen Ablautsreihe eine Rolle gespielt. So ist zu erklären, dass das Verb ahd. trĕtan in verschiedenen germanischen Sprachen zu IV. oder V. Ablautsreihe gehört. Bei diesen Verba spielt die Konstruktion oder i.-e. Wurzel keine Rolle mehr, sondern die Tatsache, ob ihr Partizip schwundstrufig oder e-haltig ist. Im ersten Falle gehört das Verb zur IV. und im zweiten zur V. Ablautsreihe.

Durch den Verlust des Aspektes im Germanischen wurde es möglich, dass gewisse Verba, die zu einer der ersten fünf Ablautsreihen gehören müssten, da sie, wie die anderen i.-e. Sprachen zeigen, ein e-stufiges, Präsens besitzen, im Germanischen zur VI. oder zur VII. Ablautsreiche gehören. Bei diesen Verba nämlich, die der Autor Perfekto-Präsentia nennt, bezeichnet die i.-e. 0-Stufe nicht mehr das Perfekt, sondern das Präsens. Zu den letzten zwei germanischen Ablautsreihen gehören auch die sogen. Aorist-Präsentia der langvokalischen Wurzeln, deren Schwundstufe im Germanischen ein a ergibt.

Vladimir CVETKOVSKI

# GRAPHEMIC PRESENTATION OF THE SLAVIC NAMES IN THE BRITISH DIPLOMATIC DOCUMENTS FROM 1797—1839 SENT FROM THE BALKAN COUNTRIES

In 1968 the Archives of Macedonia in Skopje edited the first volume of tBritish Documents[1]) composed by various diplomatic representatives and subjects of the United Kingdom accredited in the Balkan Countries. They consist of letters, reports and accounts about the ethnic constitution of the areas, the strategic importance of various places and passes as well as the living conditions of the population in the Balkans during the rule of the Turkish Empire.

Being uncovered to the public eyes for the first time they have attracted the attention of students of history as well as of linguists.

Our primary concern here is with the method of graphemic presentaion of the Slavic anthroponimic and toponimic names.

We should like to point out that, since they had been written by various persons, there are many inconsistancies in the presentation of the Slavic names with graphemes of the Roman alphabet; a single place name occurs in several varieties. In some cases the writer presents a name as close as possible to its Slavic pronunciation e.g. Ochrid < o c h r i d >/'o x r i d/; Vidin < v i d i n > /'v i d i n /. Sometimes it has the form of the one of the non-Slavic languages, e.g. Dibra < d i b r a >, /'d i b r a /[2] is given in its Albanian from.

This phonological principle, however, is not everywhere respected and in many cases there are numerous vaccilations.

In this paper an attempt is made to elicit the value of the graphemes of the Roman alphabet in respect to the phonological components of the Slavic name.

To avoid repetitions, we are listing the names mentioned in the Documents as they are presented, firstly with the graphemes of the Roman alphabet by means of which they are rendered, put within < >, secondly their phonetic value is given within / /, and thirdly the current form of the Slavic name in Cirilic alphabet.

[1] X. Андонов-Полјански, British Documents on the History of the Macedonian People, vol. I (1797—1839), Скопје 1968.

[2] The phonetic transcription is given according to the IPA alphabet.

Axius < a x i u s >, /'a k s i u s / *Вардар*
Adrianople < a d r i a n o p l e > /a d r i a' n o p l/ *Одрин*
Babá < b a b a >, /b a' b a/ *Баба (Планина)*
Betolia < b e t o l i a >, /'b i t o l i a/ *Битола*
Bosnia < b o s n i a >, /'b o s n i a/ *Босна*
Boshniaks < b o s h n i a k s >, /'b o š n j a k s/ *Босанци*
Bosniaks < b o s n i a k s >, /'b o z n i a k s/ *Босанци*
Boyana < b o y a n a >, /'b o j a n a/ *Бојана*
Brussa < b r u s s a >, /'b r u s a/ *Бруса*
Castória < c a s t o r i a >, /k a's t o r i a/ *Костур*
Cattaro < c a t t a r o >, /k a't a r o/ *Котор*
Cavalla < c a v a l l a >, /k a'v a l a/ *Кавала*
Chiuprulu < c h i u p r u l u > /'c i j ə p r ə l y/ *Велес (Град на мост)*
Conizza < c o n i z z a >, /'k o n i t z a/ *Коњица*
Czerni Georgi < c z e r n i g e o r g i > /' č e r n i G j e o r g i/ *Црн Ѓорѓи, Кара Ѓорѓи*
Debar < d e b a r >, /'d e b a r/ *Дебар*
Dibra < d i b r a >, /'d i b r a / *Дебар*
Demir Cape < d e m i r k a p e >, /de'm i r k a 'p i/ *Демир Капија.*
Dgiuma < d g i u m a > /'d ž u m a/ *Ѓумаја*
Dupnitza < d u p n i t z a >, /'d u p n i t z a/ *Дупница*
Giurgia < g i u r g i a >, /'Gj u r g j a/ *Ѓурѓа*
Jenidge < j e n i d g e >, /'j e n i d ž e/ *Енируе*
Kiustendil < k i u s t e n d i l > /'k ç j u s t e n d i l/ *Ќустендил*
Klisura < k l i s u r a > /'k l i s u r a/ *Клисура*
Kozani < k o z a n i >, /'k o z a n i/ *Козани (Кажани)*
Kuiprulu < k u i p r u l u >, /'c ç j ə p r ə l i/ *Велес*
Lescovitza < l e s c o v i t z a >, /l e s' k o v i t z a/ *Лесковац*
Libanova < l i b a n o v a > /l i'b a n o v a/ *Лебане*
Livadia < l i v a d i a >, /l i v a'd i a/ *Ливада*
Lychnidus < l y c h n i d u s >, /'l i x n i d u s/ *Охрид*
Mastoritza < m a s t o r i t z a > / m a s t o'r i t z a/ *Масторица*
Métzovo < m e t z o v o >, /'m e t z o v o/ *Мезово*
Mitzovo < m i t z o v o >, /'m i t z o v o/ *Мезово*
Mezzovo < m e z z o v o >, /'m e z o v o/ *Мезово*
Monastir < m o n a s t i r >, /'m o n a's t i r/ *Битола*
Morikhovo < m o r i k h o v o >, /m o'r i x o v o/ *Морихово*
Nissa < n i s s a >, /n i s a/ *Ниш*
Ochri < o c h r i >, /'o x r i/ *Охрид*
Ochrid < o c h r i d >, /'o x r i d/ *Охрид*
Okri < o k r i >, /'o k r i/ *Охрид*
Orsova < o r s o v a >, /'o r s o v a/ *Орехово*
Petolia < p e t o l i a >, /p i't o l i a/ *Битола*
Pristina < p r i s t i n a >, /'p r i s t i n a/ *Приштина*
Pyrlipé < p y r l i p e >, /'p i r l i p i/ *Прилеп*
Scodra < s c o d r a >, /'s k o d r a/ *Скадар*
Scopia < s c o p i a >, /' s k o p j a/ *Скопје*

Serviá < s e r v i a >, /ʹs e r v i a/ *Србија*
Struga < s t r u g a >, /ʹs t r u g a/ *Струга*
Tikveš < t i k f i s >, /ʹt i k v i š/ *Тиквеш*
Voivode < v o i v o d e >, /ʹv o i v o d e/ *Војвода*
Vardar Yenigé < v a r d a r y e n i g e >, /ʹv a r d a r ʹj e n i d ž e/, *Еніѓе Вардар*
Velisa < v e l i s a >, /ʹv e l i s a/ *Велес*
Vistritza < v i s t r i t z a >, /ʹv i s t r i t z a/ *Бистрица*
Vladova < v l a d o v a >, /ʹv l a d o v a/ *Владово*
Vodena < v o d e n a > /ʹv o d e n a/ *Воден*
Vodhena < v o d h e n a >, /ʹv o đ e n a/ *Воден*
Vranica < v r a n i a >, /ʹv r a n i a/ *Врање*

The forms of the above listed names contain many Greek, Turkish or other non-Slavic elements, particularly, in their terminations. The grave accent on *Babá* descloses Vlach pronunciation rather than the Slavic. Similarly accents on *Velisá*, *Pyrlipé* etc. explain the non-Slavic influence.

This may be due to the fact that the pronunciation of the non-Slavic population of certain names differed from the Slavic version, consequently some names were rendered in their hellenized or other forms. Some contribution to this had the interpreters who worked at the Consolates. As we read in the Documents, the British Consolate in Salonika employed dragomans, i.e. interpretors, among whon was a certain Signor Gouta[3] whose name indicates that he was not a Slav.

**Вадимир ЦВЕТКОВСКИ**

## РЕЗИМЕ

Британските дипломатски документи што ги издаде Архивот на Македонија, покрај интересот што го побудуваат кај историчарите, можат да се користат и за лингвистички истражувања.

Во статијава се утврдува начинот на графиското презентирање на словенските имиња од некои балкански земји, потоа се дава фонемската вредност на графемите од латинската азбука со кои се дадени словенските имиња и на крајот формата што тие имиња ја имаат денес.

Се констатира дека многу словенски имиња што ги среќаваме во Документите во својата структура имаат турски, грчки и други несловенски елементи, особено во завршокот на името. Ова го објаснуваме со фактот што изговорот на несловенското население отстапувал од словенската верзија. Свој придонес кон ова имале и драгоманите, т. е. преводачите што работале при конзулатите. Од Документите се гледа дека Британскиот конзулат во Солун запослувал преведувачи, меѓу другите се споменува и некој Сињор Гута чие име зборува дека тој не бил Словен.

[3] Ibid. p. 171.

Борис МАРКОВ

# ИМЕНКИ СО ЗНАЧЕЊЕТО ДЕЈСТВО ИЛИ АПСТРАКТЕН ПОИМ ВО СОВРЕМЕНИОТ МАКЕДОНСКИ ЈАЗИК

Во одделни граматики[1]) и други научни трудови под називот апстрактни именки обично се подразбираат именки образувани како од глаголска основа со значењето дејство така и од именска и придавска основа — со значењето својство. Од ова се гледа дека називот апстрактни именки всушност опфаќа два типа именки — девербативни и деноминативни, при што и едниот и другиот тип содржат доста опширна и сложена проблематика чиешто изнесување и разгледување би ги надминало рамките на една расправа како што е нашава. Ова е секако главна причина која нѐ тера да се ограничиме тука само на разгледување на девербативните образувања.

Називот апстрактни именки е дискутабилен, меѓутоа, и за образувањата од глаголска основа, и тоа како во однос на степенот на самата апстракција така и во однос на самиот опсег. Имено, во низа примери степенот на апстракцијата доста варира, а самиот премин на значењето дејство во апстрактен поим во немал број вакви образувања е тешко определив (сп. на пр.: *бег — бегање — бегство, борење — борба, крадење — кражба — крадеж, сомнение — сомневање — сомнеж*; или *зарек — зарекување, вик — викот — викотница — повик* и сл.). Очигледно е дека прифаќањето на називот апстрактни именки крие во себе доста елементи на субјективност, при што самото диференцирање на значењата дејство и апстрактен поим во многу примери е тешко изводливо или дури претставува јалова работа. Прифаќањето на називот дејство место апстрактен поим исто така сретнува тешкотии и најчесто е придружено од извесна апстракција. Тука не е наполно изоставено пред сѐ поради тоа што појавата конкретизација, т. е. минувањето во апстрактен поим, конкретен предмет, место, лице и сл., најлесно и најприродно се изведува имено преку ова значење (дејство).

Не се ретки случаите притоа кога кај дадена именка секундарното значење, односно конкретизацијата, превладува или наполно го потиснала основното значење, така што називот апстрактни именки или

---

[1]) Грамматика русского языка, АН СССР,

именки со значењето д е ј с т в о може да се прими само условно. Главно од овие причини тука се определивме за називот д е ј с т в о или а п с т р а к т е н п о и м. Разгледувајќи го во прв ред основното значење, неизбежно се судруваме и со другите значења, кои во една работа како што е нашава не можат да бидат наполно изоставени, бидејќи претставуваат составен дел на ваквите именки. Нивното одбележување ќе фрли повеќе светлина за историскиот пат, кој најчесто го поминале од основното значење, како и за самото прелевање и воопшто преминувањето на едно значење во друго. Одбележувањето на примерите со конкретно значење се наложува и поради фактот што нема таков тип именки со значењето д е ј с т в о на кој не му се својствени различни видови к о н к р е т и з а ц и ј а.

Во поглед на основната класификација, именките што ги разгледуваме се делат во две групи: А) именки кои претставуваат бессуфиксни образувања или истапуваат со неживи суфикси (од гледна точка на современиот јазик) и Б) именки кои содржат определен суфикс. Ваквото делење на именките што ги разгледуваме има главно формален (морфолошки) карактер, бидејќи во однос на значењето двете групи именки обично не се разликуваат меѓу себе. Дијахрониски гледано, првата група именки претставува постар структурен тип од втората, но како едната така и другата група именки се застапени со стари (наследени) и понови и најнови образувања. Во современиот македонски јазик двата типа именки ја имаат следнава распространетост и особености.

**А) Именки кои претставуваат бессуфиксни образувања или истапуваат со неживи суфикси**

Кај овој вид именки одбележување бара пред сè фактот дека не само што се како тип постари од втората група туку еден дел од нив претставуваат примери кои се образувани не непосредно од дадени глаголи туку од адекватната со нив основа, на пример: „от *pad* — образованы *padnouti*, *spadnouti*, а также *pád*, *spád*“[2]). Спрема *Травничек*, ова се потврдува од фактот дека во резултат на редувањето именките во коренот имаат подруг вокал отколку глаголите (сп. на пр.: *unesti* (*nes-*) || *únos* (*nos-*); *teci* || *tok*“, стр. 203).

Задржувањето на ваквите образувања е потребно, меѓу другото, поради тоа што овој начин на образување именки е „необично жив во нашиот јазик“[3]). За жал, и покрај оваа нивна карактеристична црта, досега не биле предмет на посебно разгледување. Освен во граматиката на *Конески*, патем се одбележуваат и во работата на *Бл. Корубин.*[4]) Некаков преглед, класификации и сл. за нив, изгледа, нема и во соседните словенски јазици, кое, се разбира, во извесна мера го отежнува нивното

[2]) Т р а в н и ч е к, Грамматика чешского литературного языка, стр, 203.

[3]) Б. К о н е с к и, Граматика на македонскиот литературен јазик, 1966, стр. 175.

[4]) Нешто за образувањето на глаголски именки во нашиот јазик, МЈ, год. I, бр. 6.

разгледување и кај нас. Освен со спомнатите работи, тука се служиме главно со материјалот што го дава Речникот на македонскиот јазик.

Најопшта класификација на овој тип именки може да се изврши спрема нивниот завршок и род. Така, по завршокот, во зависност од кој е најчесто и самиот граматички род, може да се спроведе следнава класификација: α) именки кои завршувале на полугласот -ъ, а денес свршуваат на согласка и кои се, следствено, од машки род; β) именки кои завршувале на полугласот -ь или на некогашниот суфикс -ть, а денес завршуваат на согласка и го запазиле женскиот род, и γ) именки кои свршуваат на -а и кои се, следствено, исто така од женски род. Од друга страна, зависно од тоа дали се без префикс или со префикс, трите групи именки можеме да ги поделиме на две подгрупи: непрефиксирани и префиксирани образувања. Посоченото делење има пред сè практичен касактер и не го засегнува основното значење на ваквите именки. Ова сепак не значи дека трите групи именки наполно се совпаднуваат и во други погледи. Напротив, секоја од нив се карактеризира, повеќе или помалку, со извесни специфичности и особености за кои ќе стане збор при нивното одделно разгледување.

α) Именки кои завршувале на -ъ, а денес свршуваат на согласка (машки род). Еден дел од ваквите именки, како што одбележивме, се наследени од прасловенскиот јазик, така што многу од нив се застапени и во другите словенски јазици. Во однос на последниве, за македонскиот јазик е карактеристично, меѓу другото, дека редувањето на вокалите (алтернацијата) кај значителен дел вакви примери отсуствува, особено во образувања од поново време. На оваа појава обрнува внимание во својата граматика проф. *Конески*, кој во случајов го истакнува следново: „Во врска со ова се забележува нарушување на тие односи и во зборови од порано наследени: *извор*, но во народната поезија и *извир*. Се прават обиди и за смисловно диференцирање во врска со такви двојни форми. Некои го употребуваат *собор* во составот *Собор* на производителите, а *собир* во составот Собир на избирачите“ (о. с., стр. 175). Спрема посоченото делење, именките од овој вид можат да бидат без префикс и со префикс, т. е. непрефиксирани и префиксирани.

$\alpha_1$) Непрефиксирани образувања. Разликуваме стари (наследени) именки, при кои редувањето сè уште е застапено, и извесни понови образувања, главно без појавата редување (сп. *виј* и *вој*, но само *ӣој*). Кон именките од овој вид тука се вклучени и оние образувања кај кои од гледна точка на современиот јазик не може да се издели префиксот од коренот (сп. *збор*, *сѿеī*; *сѿруī*). Од оваа група именки денес почесто се среќаваат следниве образувања, дел од кои се карактеризираат главно со конкретизирано значење:

*беī* (стсл. *běžati*), *бод* ‘1. боднување; 2. шилест врв на остар предмет’, *вик* ‘1. викање, врева, шум; 2. повик’, *дах* книж., *ек* ‘екот’, *ѕвек*, *крик* (*kričati*), *леѿ* ‘летање’, *лов* ‘1. ловење; 2. животни и риби за ловење; 3. она што е уловено’, *молк* ‘1. молчење; тишина; 2. интерј. пст! ќути!’, *од* (<*ходъ*) ‘1. одење; 2. начин на одење; 3. движење на

нешто неживо (на машина и сл.); 4. пат — како мерка за далечина (два часа *од*)', *пад* '1. паѓање; 2. спуштање, наклон (*падот* на улицата); 3. фиг. пад на цените', *рев* '1. рик, силен вик на некои животни; 2. безредни викотници; 3. силен плач; силен шум', *рез* '1. пресек; 2. сечило на нож, сабја и сл.', *рик* = *рев*, *скок* '1. отфрлување во воздух или далечина; 2. фиг. реска промена на нешто; 3. фиг. премин од една состојба во друга', *спор* книж. (:схрв. *спор*), *стег* („во *стегот* на преградката". КЧ, Р) в. стега, *стен* поет. 'лелек, офкање, стенкање', *стриг* 'стрижење на овци; сп. и фраз. свињски *стриг*', *тек* (со повеќе значења), *ток* в. тек (во сложенки од типот *крвоток*, *самоток* и сл. оваа форма сè уште не е потисната од поновата, т. е. од *тек*); или: *виј* поет. в. виеж, виење, *вој* поет. 'виење, завивање, викање, пискање', *пој* поет. 'пеење' („зарем не е светот создаден за сите, за радост и *пој*", Р); *грго*р, *лелек*.

Спрема ваквите примери е образувано и *стас* („Да имаш луѓе, да имаш *стас*, т. е. ако имаш луѓе, ќе можеш и да стасаш, да ја свршиш работата". *Конески*, о. с., стр. 175). Нови творби се исто така и именките од типот *милув* в. милување, *целув* (поет.) в. бакнеж.

Од приведените именки се гледа дека кај повеќето од нив основното значење д е ј с т в о е придружено и од секундарни но денес не помалку типични значења. За еден дел од ваквите именки е притоа карактеристично дека имаат предимно конкретизирано значење, т. е. претставуваат поими, предмети и сл., на пример: *град*, *дух* (: стсл. *dyxati*), *зев* книж. (:схрв. *зев*), *звук*, *зрак*, *квас*, *мраз* (:стсл. *mṛznǫti*) '1. лед, мраз; 2. студ', *струг*.

Блиску до ваквите именки стојат и оние со денес неживиот суфикс *-р-*, на пример: *дар*, *пир*. Од друга страна, извесни примери по сè изгледа претставуваат деноминативи (сп. *страв*, *студ*; *дим* < стсл. *dymъ* и сл.). Инаку повеќето од приведените примери се застапени во префиксирани образувања (сп. *вик* и *извик*, *повик*, *пад* и *испад*, *напад*, *отпад*, *препад*, *распад*) и нешто поретко во сложенки (сп. *водоскок*, *риболов*).

$\alpha_2$) П р е ф и к с и р а н и о б р а з у в а њ а. И кај именките од овој тип е потребно разликување на стари (наследени) и понови образувања. Слично на разгледаните именки, новите образувања тука се изведуваат направо од глаголот, и тоа обично без секакво редување (сп. *влез*, *собир*, *занес*). Од друга страна, во однос на значењето, за нив е исто така карактеристично дека основното значење (дејство) е честопати придружено од к о н к р е т и з а ц и ј а или пак наполно потиснато од неа. Класифицирани спрема префиксот што го имаат, именките од овој вид ја имаат следнава распространетост:

**в**-: *влез* неол. (:*влезе*) '1. влегување; 2. место, 3. *фиг*; *влог* '1. вложени пари; 2. придонес, *врез* книж. (схрв. *урез*);

*воз*-: *воздив* (:*воздивне*) в. воздишка;

*до*-: *добив* и *добивка*, *довод* книж. (: схрв. *довод*), *довоз* (: схрв. *довоз*), *доказ* книж. (:схрв. *доказ*), *долет* 'долетување, *домет* книж. (:схрв.

*домеш*), *досеī*, *дострел* в. досег, *достаӣ* книж. (:схрв. *ӣристуӣ*, *ӣрилаз*), *доход* книж. (: буг. рус. *доход*), *дочек* в. пречек;

**за-**: *заврз* '1. заврзување; 2. зачеток (плод)', *заīовор* (книж.), *заем*, *закоӣ* в. погреб, *залеш*, *залис* (дијал.) в. занес, *замав*, *залез* поет. в. заод, *замес* дијал. 'обичај кој се состои во замесување две погачи на три дена пред свадбата', *замор*, *занес* 'занесување, занесеност', *заод* '1. заоѓање, залез; 2. фиг. крај', *заӣал* поет. 'занес, одушевеност', *заӣев* поет. (схрв. *заӣев*), *заӣир* 'запирање, прекин', *заӣовед* '1. наредба; 2. документ со кој се дава наредба', *зарек* '1. зарекување; 2. дијал. болест добиена од урок', *засек* '1. засекување; 2. вид болест кај кози, коњи', *заслуī* 'гоштавање, гоштавка спроти слава', *засврш* (неологизам кој во Речникот не е застапен) : схрв. *заокреш*, *засшој*, *зашвор* '1. затворање (сп. осуден на *зашвор*); 2. казнен завод, затвор; 3. дијал. предмет со кој нешто се затвора', *зашир* в. затор, *зашор* 'уништување'; или: *завеш* (книж.), *задув*, *зазор* книж. (: схрв. *зазор* : *зазреши*) в. срам, *закон*, *замин* (само во изразот *на замин* = на минување, патем), *заӣек*, *заӣлеш*, *засак* < *засачи* 'неможење да се моча', *засшан* (во изразот: се нема *засшан* = се работи без прекин), *зафаш* книж. (: схрв. *захваш*); или конкр. : *заīраб* 'нарамник', *заīреб* '1. раскопана земја од животно; 2. сипаници', *залов* 'вид прибор за риболов', *залоī* 'даден предмет да се добие заем', *заӣад* '1. место каде што заоѓа сонцето; 2. страна на светот; 3. западно-европски земји', *заӣаш* 'расплод, приплод', *заӣис*, *зарез* 'реска на дрво и сл.', *засек* 'расцеп во дрво', *засшруī* 'дрвен сад со поклопка', *зацеӣ*; или : *заклон* в. засолниште, *закол* '1. местото од вратот на говедо каде се става ножот при колење', 2. фиг. му го најде *заколош* 'слабото место', *залив* 'географски поим', *засолн* (ретко) в. засолниште,

**из-**: *избав* поет. 'спас, избавиште', *изблик* 'излив на некакво чувство', *избор* '1. избирање; 2. изобилие за избирање (богат *избор* на секаква стока); 3. она што е избрано', *извив* '1. извивање во песна; 2. кривулкање; 3. колце од чад', *извик*, *извоз* (:схрв. *извоз*) '1. извозување; 2. она што се извози', *изīовор* '1. начин на изговарање; 2. оправдание', *изīрев* '1. изгревање на сонцето; 2. дијал. исток', *издив* '1. издивнување, умирање; 2. дах; воздишка', *излез* неол. (=схрв. *излаз*) — со конкретно и фигуративно значење, *излив*, *исказ* книж. (: схрв. *исказ*), *исӣис* '1. испишување; 2. она што е испишано', *исшек*, *исшовар* книж. (: схрв. *исшовар*), *исшрел* книж. (: буг. *истрел*: рус. *выстрел*), *исход* книж. (: схвр. *исход* и буг. *изход*); или: *извод* книж. (: схрв. извод) '1. извадок; 2. заклучок', *изīлед*, *изīор* '1. горештина; 2. фиг. љубов; 3. нар. поез. 'страдање, патило', *излеш* (: схрв. *излеш*), *изрез* ( : схрв. *изрез*), *изум* (: схрв. *изум*), *исӣад* (: схрв. *исӣад*), *исӣиш*, *исшаӣ* (: схрв. *исшуӣ*,), *исшок*; или: *извир* (нар. поез.) и *извор*, *изед* в. изедина, *излоī* (: схрв. *излоī*), *износ* (схрв. *износ*), *израз*, *изрод* (книж.);

**на-**: *навраш* 'навраќање' (во изразот: на неколку *навраши*), *наем* '1. најмување, схрв. закуп; 2. кирија', *налеш*, *наод* '1. наоѓање; 2

резултат од лекарски преглед; 3. најдено дете', *найад*, *найир* 'папирање' (*найир* на водата, *найир* на крвта), *найон* (схрв. *найон*) '1. напнување, напор; 2. електричен напон', *найор*, *нарач* арх. 'порачка', *насиш* в. наситка, *насшан*, *насшай* '1. напад (*насшай* на лудило); 2. појава; 3. влегување, примање на должност', *насшин* и *насшинка*, *нашиск* в. притисок; или: *навик* и *навика*, *назив* книж.(: схрв. *назив*), *наказ* 'казна — во изразот *наказ* божји', *найев* (:схрв. *найев*) 'мелодија', *насмев* и *насмевка*; или: *набој* (стсл. *набиши*), *набор* (стсл. *набьраши*), *навев* 'преспа, соспа', *навој* '1. навивалка; 2. место каде што се навива прећа', *навод* книж. (:схрв. *навод*), *накиш*, *наклон*, *налоī* (:схрв. *налоī*), *намеш* 'преспа, соспа', *наниз*, *нанос* (тиња и сл.), *найис* книж. (схрв. *найис*), *насад* 'простор насаден со дрвја', *насий* 'натрупана земја вдолж пат', *наслов* книж. (:схрв. *наслов*), *наслон* (на стол и сл), *нашлак* и *нашлака*, *нацрш* книж. (: схрв. *нацрш*);

**над-**: *надзор* книж. (: схрв. *надзор* : стсл. *надзираши*), *нашйрешек* в. натпревар, натпреварување; или конкр. *нашйис*;

**о- (об-)** : *обир* '1. крадење, кражба; 2. украдени работи', *облоī* и *облоīа* (:обложи), *обраш* (: схрв. *обрш*) 'промена, пресврт', *оīрев* '1. топлење; 2. изгрев; 3. дрва', *омав* или *омај* поет. 'чар, занес' (: омае, омајува), *омраз* поет.в. омраза, *ойис* (книж.),*ойлак* в.поплак, поплака, *ојој* поет. 'омама, опојност', *ойсеī* (: схрв. *ойсеī*), *ойфаш*, *осврш* книж. (:схрв. *осврш*), *осеш* '1. чувство; 2. впечаток',*оцрш* книж. (: схрв. *оцрш*), *очај* (: схрв. *очај*); или: *обед* (дијал). в. ручек, *обем* книж. (:буг. *обем*, рус. *объем*), *обѕир* книж. (: схрв. *обзир* : *обзираши се*, *обазреши се*) ,*обид* (: *се обиде*), *оīлед* книж. (: схрв. *оīлед*), *ойиш* (:буг. *опит* : рус. *опыт*), *ойул* (дијал.) в. поглед, *ослон* '1. она на што можеме да се опреме; 2. фиг. подршка, поткрепа', *ошшур* — во клетвата *ошшур* те фатил!; или: *обīор* 'обгорено нешто', *оīлас* (:схрв. *оīлас*), *ожеī* 'железна прачка за распретување оган', *омош* (: схрв. *омош* : *омошаши*), *ойшок* книж. (: схрв. *ойшок*) и *ойшока* 'ширит, гајтан со кој е нешто опточено'; или: *обрез* 'место каде што нешто е обрежано', *окой* '1. ископан длабок трап; 2. воен, ров';
**од- (от-)**: *одбив* '1. одбијање од цицање, од цицка; 2. времето кога се одбива од цицање; 3. одвод (на река, вода)', *одбој* '1. одбијање; 2. книж. сигнал за враќање', *одбор* (: *одбира*), *одвеш* арх. 'одговор'— главно во изразот: не може *одвеш* да се даде (сп. рус. *ответ* и *отвечать*), *одвик* и *одвика*, *одвод* '1. одводување (на вода, на струја и сл.); 2. фиданка, гранка', *одīлас* (: се *одīласи*), *одīовор*, *оддив* (сп. и рус. *отдых*) и *оддивка*, *одек* (: *одекне*), *одлив*, *одмор*, *однос* (:схрв. *однос*, *одраз* книж. (: схрв. *одраз*: *одразиши*), *ошклик* книж. (: схрв. отклик) в. одглас, *ошкос*, *ошкуй*, *ошйис*, *ошйовик* книж. 'повикување назад', *ошйоздрав* (: схрв. *ошйоздравиши*), *ошйор*, *ошсвеш*, *ошсјај* книж. (схрв. *одсјај*), *ошскок*, *ошсшай* (: схрв. *одсшуй*) в. отстапување; или: *одвар* 'изварка', *оддел* (: буг. и рус. *отдел*), *одред* (: схрв. *одред*), *ошклуч* (дијал.) в. клуч, *ошйад*, *ошров* и *ошрова*, *ошсек* книж. (: схрв. *одсек* : *одсећи*),

**по-**: *йовев* '1. дах; 2. в. повевање' *йовеј* поет. в. повев, *йовик* '1. позив, апел; 2. викот, викотници, *йовој* '1. платнена трака; 2. пелени; 3. почеток', *йовраш* '1. враќање на она што се зема; 2. повторување (на деликт)', *йоīон* книж. (: схрв. *йоīон*) '1. сила што движи; 2. дел на производно претпријатие', *йоīреб*[1]) 'закоп' и *йоīреб*[2] 'есенско копање на лозје', *йозив* книж. (: схрв. *йозив* : *йозваши*), *йоказ* '1. покажување, демонстрирање; 2. знак значење', *йоклон* '1. веднење на главата и горниот дел на трупот; 2. подарок', *йокој* '1. в. спокојство; 2. в. одмор; 3. цркв., *йолеш* '1.летнување; 2. фиг. подем; 3. воодушевување', *йомин* '1. поминување; 2. живот, живеење со некого; 3.книж. забава, *йомор* 'масовно умирање поради некоја заразна болест и сл.', *йоūлав и йоūлава* '1. излегување на реката од корито и плавење на пониски места; 2. фиг. инвазија; 3. голема множина; *йоūлава* од зборови', *йоūлак* и *йоūлака*, *йорасш* '1. растење, наголемување; 2. покачување (на вода, цени и др.)', *йосак*—главно во изразот *на йосак*=на барање, *йосев* в. сеидба, *йосер*—во изрази од типот: му удри едно тепање *до йосер*, *йоскок* и *йошскок*, *йошрес*, *йошрув* дијал. нар. поез. '1. лакомо јадење; 2. големо количество на јадење', *йоук* (ретко) в. поука, *йоход* книж. (: схрв. и буг. *йоход*), *йочек* — во изразот *на йочек*, т. е. продадената или купената стока се плаќа со чекање, *йочин* поет. предимно во изразот без *йочин* — без одмор, *йочиш* 'почитување, чувство на уважување', *йовод*[1] книж. 'околност, случај'; *йоīлед*, *йоīовор* книж. (: схрв. *йоīовор*), *йоīраб* (нар. поез.) — главно во изразот: раката му е *на йоīраб* 'готова да грабне', *йоздрав*, *йокор* книж. (: схрв. *йокор*) = скандал; фраз. *срам и йокор*, *йораз* (: схрв. *йораз* : *йоразиши*), *йорив* книж. (: буг. *порив* : рус. *порыв*), *йошой*, *йофаш* (нар. поез.) — во изразот: рацете му се *на йофаш* = готови за грабнување, *йошшук* — во изразот *йошшукош му īо нема* = не му се знае трагата; или конкр.: *йобив* нар. поез. 'столбови, темели', *йовез* (: схрв. *йовез* : *йовезаши*), *йовод*[2] 'јаже со кое се води животно', *йокрив*, *йокров* '1. покривка; 2. чаршав; 3. (ретко) покрив; 4. фиг. колку ти е *йокровош* толку пушти си ги нозете (посл.), *йолоī*[1] 'јајце оставено во седелото за да снесе кокошката', *йолоī*[2] 'делови од снопот', *йораб* : *йораби* 'зашиен раб на ткаеница', *йород* 'потомство, деца', *йосой* 'брашно кое пред месење леб се одвојува за посипување, *йошок*; или: *йонор* '1. пропаст каде што водата понира под земја; 2. фиг. голема длабочина', *йошон* 'место каде што водата тоне (пропаѓа); фиг. *йошон фаши* 'се изгуби без трага';

**под-**: *йодбив*[1] 'подбивање, потсмевање' и *йодбив*[2] нар. поез. 'темел, подлога', *йодбор*, *йодвик*, *йодвоз* (: схрв. *йодвоз*) 'транспорт на стока и др.; 2. она што се плаќа за превозот', *йодīовор* (сп. Од *йодīовор* баба не умира) в. подговорање, *йодрек* 'урок', *йошкуй* 'поткупување, подмитување; мито', *йошскок*, *йошсмев* 'подбив, подбивање', *йошсшрек* книж. в. поттик, подбуда, *йошсшриī* '1. цркв. потстрижување; 2. потстрижена волна', *йошшик*, *йошфаш* (: схрв. *йошхваш*, *йодухваш*) 'преземена работа, иницијатива', *йошход*

книж. (: буг. и рус. *подход*) в. пристап, приоѓање; или *подвиг* книж., *подем* книж. (: буг. *подем* и рус. *подъем*); кли: *подмет* книж. (: схрв. *подмет*); или: *подник* '1. фиданка што никнала од коренот или покрај него; фиг. потомок', *потпир* поет. в. потпор, *потпис*, *потпор* '1. дирек. столб; фиг. ослон', *потквас* дијал. в. квас, маја, *потстег* нар. поез. в. попраг, потпраг; или: *поткоп* 'проод, прокоп под земја', *потслон* 'покриено место, покрив';

**пре**-: *пребол* поет. фиг. 'преболување', *превид* и *недогледување* (: схрв. *превид*), *превод* '1. преведување од еден јазик во друг; 2. преведено дело', *превоз* 'пренесување со превозно средство', *преврат*: схрв. *преврат* '1. пресврт, прелом; 2. сменување на власта', *преглед* (со повеќе значења), *прегор* '1. поет. фиг. прежалување; 2. исушено место на нива каде што ништо не расте', *прегост* нар. в. прегозба, *преграб* '1. преграбување; 2. нарамник, *преизбор* (книж.), *прекин* '1. прекинување; 2. пауза', *преклоп* '1. преклопување; 2. преклопка', *прекор* 'прекорување, укор', *прелет* (ретко) в. прелетување, *прелив* '1. преливање (прелевање); 2. премин на боја', *прелом* книж., *прељуб* и *прељуба*, *премер* '1. премерување; 2. резултат од мерењето', *премин* '1. преминување (*премин* преку мост и сл.); 2. место каде што се преминува', *пренос* (со повеќе значења), *преод* (и *премин*), *препад* книж. (: схрв. *препад*), *препев* книж. (: схрв. *препев*), *преплет* 'преплетување', *прерасказ* книж. 'писмено или усно прераскажување на прочитано или чуено', *пресврт* (книж. неол.), *пресек*, *прескок*, *пресрет* (и *пресретување*, *пресреќавање*), *престој* 'престојување, задржување во извесно место', *престриг* 'повторно стрижење на овци', *претек* 'претекување' — предимно во составот *на претек* 'натреварувајќи се', в. превар, *пречек*; или: *превар* — во изразот *на превар* 'напреку, прекутрупа', *презир*, *премор* (и *премора*), *препук* („се надуја до *препук*". В. Малески), *престан* — главно во изразот *без престан* (јаде, зборува итн.), *престап* книж. (: схрв. *преступ*); или: *пребој* 'крупно мелено брашно за стока', *превез*, *преглас* книж. грам. (: схрв. *преглас*), *преград*[1] поет. в. преграткa, *преград*[2] дијал. в. преграда, *прекар*[2] '1 схрв. надимак; 2. презиме', *прекрив* дијал. (и *прекривка*) в. прекров, прекровка, *прекров* (и *прекровка*) в. превез, *прелез* нар. поез. 'вратичка на ограда или плот од бавча, ливада и сл.', *премет* дијал. 'вид метла со која се мете слама при вршење', *препек* 'препечена ракија', *препис*, *препон* и *препона* (: схрв. *препона*) в. пречка, препка, *претег* (: схрв. *претег*) 'она што претега', *претер* нар. поез. 'ред, поста' („и ми станаа тие да жнијат и ми истераа до два *претера*"); или: *превој* книж. '1. превал, превалец; 2. завој', *прегар* 'сува, неплодна земја', *прекоп* 'ров, канал', *прелог* 'нива оставена да прележи; 2. угар;

**пред**-: *предвест* (и *предвестие*, *-ија*), *предговор*, *предизвик*, *предлог* книж. (: *предложи*) '1. оңа што се прдлага; 2 грам.'; или: *предмет*;

**при-**: *ӣридонес* неол. (: *ӣридонесе*), *ӣрием* книж. заемка од схрв. и буг. јазик '1. примање; 2. собир на поканети официјални гости', *ӣриказ* книж. (: схрв. *ӣриказ*), *ӣрилеī* 'удобен случај' — во изразот: најде *ӣрилеī* да дојде; фиг. не му е на *ӣрилеī* 'не му доликува', *ӣрилеж* нар. в. прилег, *ӣрилив* '1. привремено повишување на морињата и океаните; 2. фиг. прилив на чувства', *ӣрилоī* книж. (: схрв. *ӣрилоī*), *ӣриод* '1. приоѓање; пристап', *ӣриӣек* '1. силно припекување на сонцето; 2. место изложено на сонце (сп. на *ӣриӣек*), *ӣрирасӣ* 'наголемување на растењето', *ӣрисмев* (и *ӣодбив*), *ӣрисӣаӣ* '1. пристапување; приоѓање; 2. фиг. книж. потход', *ӣриӣок* '1. притекување; 2. рекичка што притекува во главната, поголемата река', *ӣриход* книж. (: схрв., буг. *ӣриход*); *ӣричесӣ* (и *ӣричесна*); или *ӣрилеӣ* (дијал.) в. лилјак, *ӣример*, *ӣринос* '1. она што ќе се принесе, приложи; 2. плод, род од нива и др.', *ӣриӣев* книж. (: схрв. *ӣриӣев*); *ӣриӣис* (: схрв. *ӣриӣис*) и *ӣриӣиска*, *ӣриӣлод* (кај стоката), *ӣрисад* '1. насадена овошка; 2. вид калемена круша; или: *ӣрисӣан*, *ӣриӣвор* (: схрв. *ӣриӣвор* : *ӣриӣворити*).

**про-**: *ӣробир* книж. (: схрв. *ӣробир*) в. одбир, *ӣробој* в. пробив, *ӣроīон* 'прогонување' (: схрв. *ӣроīон*), *ӣродор* книж. (: схрв. *ӣродор*: *ӣродреӣи*), *ӣрозив* книж. (: схрв. *ӣрозив* : *ӣрозваӣи*, *ӣрозиваӣи*), *ӣролив* '1. (ретко) пролевање; 2. мед. пролив', *ӣроӣусӣ* '1. пропуштање, поминување; 2. премин; 3. нешто пропуштено во работа', *ӣроцуӣ* '1. почеток на цутењето; 2. бујно развивање', *ӣрочиӣ* в. прочитување, *ӣрошеӣ* нар. поез. в. прошетка; или *ӣровев* книж. 'продув', *ӣроīлас* (: схрв. *ӣроīлас*), *ӣроизвод* книж. (: схрв. *ӣроизвод*), *ӣроизлез* (: *ӣроизлезе*) книж. неол. в. потекло, *ӣролоī* (книж. заемка), *ӣромеӣ* (: схрв. *ӣромеӣ*), *ӣроӣис* (: схрв. *ӣроӣис*), *ӣроӣовед*; или: *ӣрозор* в. прозорец; *ӣробив* 'отвор направен со пробивање', *ӣрокоӣ* '1. канал; 2. ендек', *ӣроод*, *ӣрорез* 'отвор направен со прорежување; 2. разрез на кошула, здолниште', *ӣроӣок* географ.;

**раз-**: *разбуд* дијал. (: *разбуди*) 'собир на гробот од покојникот еден ден по погребот', *развод* '1. разведување на брак; 2. разведување на стража и сл.', *развој* (: схрв. *развој*, буг. *развой*) в. развиток, *развраӣ* книж., *разīлед* книж. 'разгледување'; *разīовор*, *разīром* книж. (: буг. и рус. *разīром*), *раздвој* 'разделување, разведување', *раздор* книж. (:схрв. *раздор*), *разрасӣ* книж. 'разраснување, раст', *расказ* '1. раскажување; 2. уметничко дело', *раскин* 'раскинување', *расӣад* в. распаѓање, *расӣиӣ* 'распитување, сослушување', *расӣлеӣ* 'размрсување на нешто', *расӣлод* 'расплодување, размножување', *расӣусӣ* (: схрв. *расӣусӣ*), *расӣовар* (: схрв. *расӣовар*) 'растоварување на нешто', *расӣрел* книж. 'стрелање', *расӣур*, *расцвеӣ* в. в. расцут, *расчекор* (: схрв. *раскорак*); или: *разīор* '1. време на полн развиток; момент на највисоко напрегање; 2. фиг. во *разīороӣ* на младоста', *размав*, *размир* поет. в. размирица, *расӣон* (: схрв. *расӣон*), *расӣоред* (: схрв. *расӣоред*), *расӣрој* поет. 'растројство', *расход*, (: схрв. *расход*, буг. *разход*); или: *раздел* книж. (: схрв. *раздео*), *расӣис*, *расцеӣ* '1. пукнатина; 2. фиг. разединетост; или конкр.:

*разрез* 'разрежано место; прорез; просек', *расек* 'прорез во должина'; или: *разбој* 'направа за ткаење', *разīон* 'вид лековито растение', *расад* 'растенија што се одгледуваат за пресадување';
**со-**, **с-**, **з-** (пред звучна согласка) : *соӣровод* (: *соӣроводи*) книж. неол. в. придружба, *сӣас* '1. избавување од нешто опасно или непријатно; 2. она што избавува од нешто непријатно; спасител', *сӣир* поет. 'застанување, застој, крај' (сп. *без сӣир*, *нема сӣир*), *сӣлеӣ* '1. фиг. стек; соединување на нешто; 2. нешто преплетено едно со друго', *сӣрад* поет. 'страдање, мака', *судир* неол. 'судирање на два или повеќе предмети; судирање на спротивни страни, мислења'; или: *собир* '1. заседание на голем број луѓе; 2. тело, установа' (*собир* на избирачи), *собор* '1. општо заседание на членови на некаква организација; 2. назив на некои орнани на Собранието; просветно-културен *собор*; 3. празник на манастир', *сосӣав* (: схрв. *сасӣав*), *сӣев* книж. (: схрв. *сӣев*) 'поетски состав; епска песна', *сӣис* книж. (: схрв. *сӣис*) 'напишано дело; исправа, документ', *сӣокој* поет. 'покој, спокојство', *сӣомен*, *сӣор* книж. (: схрв. *сӣор*), *сӣек*[1] книж. неол. ( на пр. *сӣек* на околностите = схрв. стицај околности), *сӣек*[2] нар. поез. 'заработка, печалба (,,Ни *сӣек* стековн и нешто загубив". Р); или: *збир* (: *збира*> *събьраӣи*, *събираӣи*), *збор*[2] дијал. в. собир, *збор*[1] (: *збори*, *-ува*), *здив* (< въздыхъ) '1. дах; 2. дишење'; *зīовор*<*съīоворъ*) '1. слога, согласност; 2. договор; 3. дијал. свршување'; или: *сӣровод* (: схрв. *сӣровод*), *зīлоб* (>*зīлоби*>*съīлобиӣи*);
**у-**: *убод* 'убодување, боцнување (со игла, нож)', *увоз* книж. (: схрв. *увоз*), *укор* '1. неодобрување, осудување на нечија постапка; 2. вид казна', *унес* в. занес, *уӣад* (: схрв. *уӣад*) 'навлегување, влегување насила' , *уӣис* (: схрв. *уӣис*) 'запишување во школа, на курс, во книга, список итн'; или: *увид* книж. (: схрв. *увид*), *увод* (: схрв. *увод*), *уīлед* (: схрв. *уīлед*) 'авторитет', *удар*, *удир* (неол.) в. удар, *удел* книж. (: схрв. *удео*), *укор* '1. проклетство; 2. грозотија, чудовиште', *ужас* (книж.), *умор* и *умора* '1. измореност; 2. нар. поез. умирачка, смрт', *уӣлав* 'престрашеност, страв', *уӣлив* книж. (: схрв. *уӣлив*) в. влијание, *уӣој* поет. 'опиеност, занес', *уӣрек* 'прекор, прекорување', *урок*, *усеӣ* '1. чувство; 2. насетување, спсобност нешто да се надуши' (има добар *усеӣ*), *услов* (: схрв. *услов*: *условиӣи*), *усмев* (и *усмевка*), *усӣрем* 'полет, ентусијазам'; или: *уīар* '1. нива изорана и оставена несеена за да пролежи така една година; 2. в. угарка; *указ* (: схрв. *указ*), *украс*; или: *усӣрел* 'ѓавол, вампир', *уӣоӣ* (нар.) — главно во фраз. изрази од типот *уӣоӣ сӣанал*, *уӣоӣ се сӣорил*, *целиоӣ е уӣоӣ*.

Споредени со непрефиксираните, овие образувања имаат далеку поголема распространетост , при што меѓу нив се застапени и доста понови творби, кое од своја страна зборува за продуктивните можности на овој начин на образување именки. Поголемата распространетост и продуктивност на овој тип именки се објаснува пред сè со фактот дека од една иста основа, со придавање на префикси можат да се изведат неколку

именки, на пример: *леш-а*: *долеш*, *залеш*, *налеш*, *йолеш*; *мин-е*: *замин*, *йомин*, *йремин*; **мер-*: *замор*, *одмор*, *йомор*, *йремор*, *умор*; *йис-*: *дойис*, *зайис*, *найис*, *йойис*, *йрейис*, *йройис*, *расйис*, *уйис*: *сшай-и*: *досшай*, *исшай*, *насшай*, *присшай* и сл. Образувањата со два префикса се сепак ретки: *исйовед*, *нашпревар*, *ошйоздрав*, *йроизлез*.

Прегледот на ваквите образувања очигледно укажува дека извесен дел од нив се застапени и во другите словенски јазици, што значи дека се наследени од прасловенскиот јазик. Паѓа в очи, меѓутоа, дека значителен број вакви творби се среќаваат главно во српскохрватскиот јазик, со посредството на кој се затврдени и во современиот македонски јазик. Тие се карактеристични пред сè за книжевниот јазик, што е наполно разбирливо кога се има предвид дека најчесто означуваат а п с т р а к т н и п о и м и. Современиот македонски литературен јазик при своето формирање, како секој друг литературен јазик, имал потреба за изразување на вакви поими, па затоа доста од нив биле преземени имено од српскохрватскиот јазик, контактот со кој наоѓа одзраз и во други области на лексиката. Се разбира, во случајов не се останало само со преземање на вакви зборови, туку се образувани и некои нови (сп. *влез*, *излез*, *обид*, *од*, *йоказ*, *йроизлез*, *собир*, *нашпревар*, *йресврш* и др.) кои веќе имаат општонароден карактер.

Преземањето и затврдувањето на значителен број примери од српскохрватскиот јазик во голема мера било потпомогнато од фактот дека ваквите образувања не му се туѓи и на народниот јазик. Тоа секако се гледа и од приведените примери, меѓу кои се среќаваат доста образувања типични за народниот јазик. Ваквите творби очигледно дале тласок и за образување нови примери во уметничката литература, особено во поезијата. Тоа што нашле примена пред сè во поезијата, се објаснува главно со нивната краткост и изразност, поради што се погодни за поетско искажување (сп. на пр. *зайал* 'занес, одушевеност', *избав*, *омраз*, *ойој*, *йовеј*, *йребол*, *йочин*, *йреīор*, *йрошеш* нар. поез., *размир*, *сшрад* и др.). Новите образувања во однос на старите и преземените од соседните словенски јазици, како што спомнавме, се карактеризираат со отсуство на редување на вокалите, т. е. се образуваат направо од глаголската основа (сп. влез, *собир*, *йокрив*).

Во особеностите на образувањата од овој вид секако треба да биде одбележено дека минувањето на значењето д е ј с т в о, односно и з в р ш е н о д е ј с т в о, во апстрактен п о и м или полна к о н к р е т и з а ц и ј а е честа појава. Во низа примери притоа врската со основното значење не е наполно нарушена. Ова, меѓу другото, се потврдува и од фактот дека при обид на објаснување или превод на ваквите именки, последниов доста често станува со форми што свршуваат на *-ние* (*-ание*, *-ение*) и *-шие*, на пример: *занес* 'занесување, занесеност', *зарек* '1. зарекување; 2. дијал. 'болест од урок', *избор* 'избирање', *исйис* 'испишување', *йолеш* '1. летнување; 2. фиг. подем; 3. фиг. воодушевување', *йорасш* '1. растење, наголемување; 2. покачување', *йресшој* в. престојување, *йресреш* 'пресретнување, пресреќавање', *йрочиш* в. прочитување, итн.

Од друга страна, со оглед на тоа дека најчесто истапуваат со значењето апстрактен поим, ваквите именки имаат доп̄ирни точки со други такви именки, поради што во доста случаи доаѓа меѓу нив до напоредна употреба или заменување. Така, во резултат на оваа особеност, еден дел од ваквите образувања, префиксирани и непрефиксирани, имаат спрема себе дублетни форми. Напоредност, заменување или упатување на друга форма во случајов се можни со другите видови апстрактни именки, т. е. такви што свршуваат со завршокот *-а* или со даден суфикс. За илустрација тука можат да се приведат, на пример, следниве образувања'.

∅ и *-а*: *навик* и *навика, одвик* и *одвика, п̄оук* и *п̄оука, омраз* в. омраза.

∅ *от̄ров* и *от̄рова, п̄оп̄лав* и *п̄оп̄лава, п̄оп̄лак* и *п̄оп̄лака, п̄рељуб* и *п̄рељуба, п̄ремор* и *п̄ремора, ст̄ег̄* в. стега;

∅ и *-ба*: *п̄рег̄ост̄* в. прегозба; *п̄осев* в. сеидба;

∅ и *-еж*: *раст̄* в. растеж.;

∅ и *-ка*: *добив* и *добивка, насит̄* в. наситка, *насмев* и *насмевка, наст̄ин* и *наст̄инка, оддив* и *оддивка, п̄рип̄ис* и *п̄рип̄ска, п̄рошет̄* нар. поез. в. прошетка;

∅ и *-ст̄во*: *п̄окој* в. спокојство, *раст̄рој* поет. в. растројство;

∅ и *-от̄*: *п̄овик*: '1 позив, апел; 2. викот, викотница'.

Додека ваква напоредна употреба или заменување со суфиксни образувања, општо земено, претставува доста распространета појава, слично заменување на одделни префикси е можно само во изолирани примери од типот *оп̄лак* в. поплак, поплака, *п̄оскок* и *п̄от̄скок*. Ова секако се објаснува со фактот дека префиксите најчесто внесуваат специјална нијанса во значењето на дадена именка, што не е секогаш случај со суфиксите за образување на именки со значењето дејство или апстрактен поим. Во поглед на самото значење на разгледаните именки, треба да се одбележи исто така дека доста од нив имаат фигуративна употреба или пак се застапени во фразеолошки изрази и сл., кое од своја страна зборува за староста на ваквите образувања.

β) **Имекки кои завршуваат на *-ь* или на *-т̄-ь*** (некогашниот суфикс *-т̄-* денес се сфаќа како дел од основата). И образувањата од овој вид се непрефиксирани и префиксирани, само што како едните така и другите имаат далеку поограничена распространетост отколку разгледаните примери под α). Можат да се приведат главно следниве примери — непрефиксирани и префиксирани:

*реч* (стсл. *rěčь* || *rek-ti*), *чест̄* (стсл. *čьstь* || *čьstiti*), *нап̄аст̄* (стсл. *napastь* < кор. *pad-*), *п̄роп̄аст̄;* или: *-т̄-ь*: *вест̄* (стсл. věstь || věděti), *совест̄, власт̄* (стсл. *v!astь*< прасл. *ιold-ti-s*), *п̄ревласт̄, завист̄* (*zaviděti*, рус. *завидет̄ь*), *ненавист̄* (рус. *ненависть*) в. омраза, *моќ* (стсл. *moštь* и *mošti* <**mogti*), *п̄амет̄* (стсл. *patętь*), *смрт̄ь* (стсл. *sъmьrtь* и *mrěti*).

Приведените примери претставуваат образувања наследени од прасловенскиот јазик, така што се главно застапени и во другите словенски јазици. Во поглед на значењето најчесто истапуваат како а п с т р а к т н и п о и м и, но кај одделни примери наидуваме и на к о н к р е т и з а ц и ј а в о п р е д м е т, м е с т о и сл. (сп. *йовесй*, *обласй*, *йройасй* 'провалија').

γ) **И м е н к и к о и с в р ш у в а а т н а** *-а*. Изнесеното за именките под α) во голема мера се однесува и за образувањата од овој тип, со таа разлика што ја немаат нивната распространетост. Следствено, и овие именки зависно од тоа дали се б е з п р е ф и к с или с о п р е ф и к с ги делиме на н е п р е ф и к с и р а н и и п р е ф и к с и р а н и. Кон едните и другите се однесуваат следниве примери:

Н е п р е ф и к с и р а н и о б р а з у в а њ а:

*беседа* книж. (стсл. *бесѣда*, схрв., буг., рус. *беседа*, *сй*. и *беседовать*) 'говор, разговор', *вера* (*невера*) '1. уверување, надеж во остварувањето на нешто; 2. доверба; 3. религија', *иїра* (со повеќе значења), *кана* (?) '1. в. покана; 2. гозба спроти слава; 3. намера', *казна* (: схрв. *казна*), *мера* '1. средство за мерење; 2. резултат на мерењето; 3. определена граница; 4. фиг. мерка', *сйеїа* 'дисциплина', *йаїа*(>псл. кор. *tęg-*) 'тага, болка', *йрка* (: схрв. *йрка*) '1. трчање; 2. натпревар', *ука* '1. поука, совет; 2. навика', или конкр.: *брана*, *йлайа* (: схрв. *йлайа*) 'награда за определен труд', *храна*.

Приведените примери немаат еднаква старост, но повеќето се наследени од прасловенскиот јазик. За некои од нив притоа тешко може да се установи дали се навистина изведени од глаголски корен (сп. *кана*, *йага* и сл.). Покрај приведените примери ваму спаѓаат и уште некои понови образувања од типот *мрза* '1. мрзливост; 2. мрзливко, и заемки како што се *їавра* (: гр. γαυρία 'надуеност') в. подбив и др. Од друга страна, спрема ваквите примери го добила завршокот *-а* и именката *мисла* (стсл. *myslь*, рус. мысль, схрв. *мисао*, слов. *misel*, буг. *мисъл*). Значењето д е ј с т в о кај примерите од овој вид е доста избледено односно најчесто минало во апстрактен поим или се конкретизирало во предмет (*брана*).

П р е ф и к с и р а н и о б р а з у в а њ а:

**воз-**: *возбуда* 'возбудување';

**до-**: *дозвола* (: схрв. *дозвола* : *дозволийи*) 'допуштање, одобрение', *дойлайа*, *досада* 'досадување, досадба';

**за-**: *заблуда*, *забуна*, *завера* книж. (: схрв. *завера*) в. заговор, *заїуба*, *закана* 'заканување со нешто', *замена*, *замисла*, *зайлена* 'конфискација', *зараза*, *заслуїа*, *зашйеда*, *зашйийа*; или: *забава*, *зайара* в. запурнина, *заседа*; или конкр.: *забрада* в. забратка, *заїрада*, *залоїа* в. залог 'даден предмет да се добие заем', *заворна* 'схрв. завор', *зайреїа*, *засека* '1. место со исечени дрвја в шума; 2. натрупани дрва на пат, на премии', *зайка* (<*зайъка*, сп. рус. *заткнуть*); **из-**: *изїуба* (дијал.) в. загуба, *изјава* 'изјавување, соопштување',

*измама, измена, изневера, исплата, испорака, истрага* книж. (: схрв. *истрага*), *исхрана* книж.; или: *изгора*; *изрека*, *исправа* книж. (: схрв. *исправа*) 'документ';

**на-**: *навреда* 'навредување' (*навреда на* честа), *намера* '1. накана, намисла; 2. арх. случај', *наплата* 'наплатување', *направа* '1. изработка (стопанот на сарајот платил за направата на сарајот); 2. направа, апарат; 3. производ на работа', *нараза* 'заболување, почеток на болест; 2. нагниеност на плод и сл'., *наслада* 'насладување, уживање', *настава* книж. (: схрв. *настава*); или: *навика* и *навик*, *награда*, *намена*, *насока*, *наука* '1. систем од знаења; 2. арх. поука'; или: *набодна* 'направа за кревање снопови', *навлака* (на перница, заб), *наслага* в. наслојка;

**о-** (**об-**): *објава* '1. писмено соопштение за нешто; 2. официјално известување за почеток на некакво дејство; 3. писмен документ', *обнова* '1. доведување до поранешната состојба; 2. повторување на даден процес и сл.', *обука* книж. (: схрв. *обука*), *ограда* (со повеќе значења), *омраза* '1. мразење; 2. дијал. кавга, препирка', *опомена* книж. (схрв. *опомена*) '1. предупредување; 2. казна, укор'; *опора* книж. фиг. 'поткрепа, потпор, поддршка', *опсада* книж. (: схрв. *опсада*) 'опколување со војска', *осуда* (сп. и *самоосуда*), *оцена* '1. оценување, определување вредноста на нешто; 2. проценка за даден размер, количество и сл.; 3. фиг. суд, мислење за вредноста на некое уметничко дело; 4. оценка на испит и сл.', *оштета* 'нанесување штета, оштетување'; или: *ознака*, *основа* (со повеќе значења); или конкр.: *облека*, *облога* 'компрес', *оправа* дијал. 'руба, спрема', *оптока* 'гајтан, ширит со кој е нешто опточено';

**од-**: *одбрана* (сп. и *противодбрана*, *самоодбрана*), *одјава* '1. одјавување; 2. документ за одјавување', *одмазда*, *одмена*, *одука* 'одучување, одвикнување' (сп. нар. посл. на наука има и *одука*), *отплата* '1. отплатување; 2. вратка, одмазда'; или: *одвика* и *одвик*, *одлука* книж. (: схрв. *одлука*); *отрова* и *отров*.

**по-**: *побуда* (: схрв. *побуда*) 'желба или намера да се стори нешто', *повреда* '1. повредување; рана; 2. фиг. нарушување, прекршување на законот и др.', *погрда* 'карање, пцувка, пцост', *појава* (со повеќе значења), *покана* '1. поканување, позив за присуствување на свадба, состанок итн.; 2. акт, писмо со кое се поканува', *покуда*, *полуда* (поет.) в. полудување, *помисла*, *понуда* 'предлагање, предлог', *поплака* и *поплак* 'жалба, тужба', *порака*, *поседа* в. поседок, *посета* 'посетување, одење кај некого на видување, разговор и сл.', *послуга* '1. послужување, услуга; 2. луѓе што послужуваат во хотел и сл', *потврда* '1. изјава со која се потврдува нешто; 2. доказ со кој се потврдува нешто', *потрага* книж. (: схрв. *потрага*) '1. барање; 2. иследување', *поштеда* книж. (: схрв. *поштеда*); или: *полаза* 'прва посета изутрина' (: дијал. *полази*, *-ува*=посети,-ува некого прв), *помама*, *потреба* (апстр. и конкр.), *посвета*; или: конкр.: *понада*, *посада* (схрв. *посада*) 'екипаж', *постава*, *похвала* книж. 'беседа или песна со која нешто се фали'.

Посебно одбележување бараат и именките *йобеда* и *йонада* за кои е карактеристично дека содржат глагол кој не може да се изведе, т. е. непрефиксираниот глагол тука не е познат.

**под-**: *йодбуда* (ретко) в. побуда, *йоднова* '1. подновување; 2. нова набавка; 3. новороден дете', *йоШйора* '1. фиг. поткрепа, подршка; 2. потпор';

**пре-**: *йревара* арх., нар. поез. 'измама', *йремена* (и почесто *йромена*), *йреоцена* и *йреоценка* 'ново, поинакво оценување', *йрейорака*, *йрехрана* '1. исхрана; 2. храна', *йремора* 'силен умор, преумореност'; или конкр.: *йревлака* (дијал.) в. навлака, *йреīрада*, *йресека* 'превал (ец), преслап';

**пред-**: *йредрасуда* книж. (: схрв. *йредрасуда*) и *йредрасудок*, *йреШйлаШа* 'сума што се плаќа однапред за весник и др.', *йреШсШава*; книж. (сп. и схрв. и буг. *йредсШава*);

**при-**: *йриīода* '1. удобност, комфор; 2. (ретко) случај, доживување', *йријава*, *йримена*, *йринуда* 'присилување'; или: *йривреда* (: схрв. *йривреда*), *йринова* и *йриновче*, *йриШока* в. приток;

**про-**: *йробуда* книж. 'будење, пробудување (национално и сл.)', *йровала* книж. (: схрв .*йровала*), *йроневера* (: схрв. *йроневера*), *йројава*[1] '1. овоплотување на нешто, манифестација; 2. облик, форма; *йројава*[2] 'постапка', *йрокуда* разг. 'лоша навика', *йромена*, *йромисла*, *йросвеШа* 'образование, просветување', *йроцена* 'оценување на вредноста'; или: *йроказа* книж. 'лепра';

**раз-**: *разлика*, *размена* 'разменување', *размисла* 'долго, задлабочено мислење', *разонода* (: схрв. *разонода*), *расйлаШа* (дојде часот на *расйлаШаШа*) в. пресметка, *расйра* в. расправија, *расйрава* книж. (: схрв. *расйрава*) 'претрес пред суд; писмено излагање на дадено прашање; научна препирка'; или: *расШока* 'место каде што се дели река';

**с-** (**со-**, **з-**): *смена* '1. сменување; 2. група луѓе што заменуваат друга група; 3. време во кое станува сменувањето на едни со други; 4. фиг. младо поколение', *смоШра* (: схрв. *смоШра*), *соблазна* 'силна желба кон нешто привлечно', *сойроШива* книж. неол. в. противставување, отпор; или: *зīода* < *съīода* 'удобство'; *зīрада* (< *съīрада*);

**у-**: *умора* (сп. и *љубомора*) и *умор*, *уйлаШа* книж. (: схрв. *уйлаШа*), *уйоШреба* '1. примена, служење, послужување; 2. земање, употребување, користење', *уйрава* '1. управување; 2. раководство; 3. раководен орган; 4. самата зграда во која станува управувањето; 5. закон, систем на управување', *услуīа* '1. послужување; 2. акт што значи некаква помош или полза за друг', *уШеха* '1. утешување; 2. она што утешува', *уцена* (: схрв. *уцена*) '1. изнудување; 2. награда за фаќање некој човек'; или: *уШека* 'место каде станува ловењето на риба в река', *уШока*.

Ако именките од овој вид се споредат со оние под α), т. е. оние од типот *вик* и *извик*, *йовик*, се забележуваат доста сличности меѓу нив, (макар што ја немаат распространетоста на првите), така што

изнесените констатации во голема мера се однесуваат и за ваквите образувања. Следствено, за нив е исто така карактеристично дека непрефиксираните примери се далеку послабо застапени отколку префиксираните, при што нови образувања се среќаваат главно меѓу последните (префиксираните). И тука значењето дејство во низа примери минало во апстрактен поим, при што не се ретки случаите кога дадена именка истапува со значењето дејство, апстрактен поим (одн. поими) или друг вид конкретизација.

Бидејќи најчесто истапуваат со апстрактно значење, именките од овој вид се карактеристични пред сè за литературниот јазик, односно претставуваат одлика на секој литературен јазик во однос на народните говори, каде потребата од апстракции е неспоредливо помала. Од прегледот на ваквите образувања се уочува исто така дека еден дел од нив всушност претставуваат литературни заемки, и тоа пак предимно од српскохрватскиот јазик. Како што е познато, најголем дел од нив во македонскиот јазик се затврдени главно во периодот на неговото формирање. Од друга страна, во поглед на значењето на ваквите именки, треба да се одбележи дека нивното преведување или објаснување станува главно на еден од следниве начини:

а) со напоредна употреба или укажување на бессуфиксно образување; :

*завера* в. заговор, *навика* и *навик*, *одвика* и *одвик*, *йойлака* и *йойлак*, *йришока* и *йришок*, *умора* и *умор*; или: *залоīа* в. залог[1], *ошрова* и *ошров*, *йришока* в. приток;

б) со творби на *-ње*: *досада* 'досадување, досадба', *изјава* 'изјавување, соопштување', *наслада* 'насладување, уживање', *ошилаша* 'отплатување';

в) со творби на *-ок*: *йоседа* в. *йо*седок, *йредрасуда* и *йредрасудок*;

г) со творби на *-ка*: *йреоцена* и *йреоценка*; *забрада* и *забрашка*, *наслаīа* в. наслојка;

д) со некоја друга творба од видот *зайара* в. запурнина, *йремора* 'премореност, силен умор', *досада* 'досадба', *распра* в. расправија.

Слично на разгледаните именки без завршок, и тука напоредната употреба на одделни префикси претставува реткост, на пример: *изīуба* дијал. в. загуба, *йодбуда* (ретко) в. победа, *йремена* и (почесто) *йромена*, *йревлака* в. навлака. Од друга страна, што се однесува до нови образувања, нивниот број е исто така поограничен од оние што се без завршок. Така, меѓу поновите образувања, дел од кои се типични за современиот македонски јазик, спаѓаат следниве примери: *зашшеда* (: схрв. *ушшеда*), *навреда* (: схрв. *увреда*), *омраза* (: схрв. мржња), *йолуда* (поет.), *йомисла*, *йромисла*, *размисла*, *йремора*, покрај *йремор*, *йробуда*, *соблазна*, *сойрошива*, покрај *йрошивсшавување*, *ошйор*.

**В) Именки кои претставуваат суфиксни образувања, т. е. образувања кои се карактеризираат со живи суфикси**

Означувањето д е ј с т в о, односно д е ј с т в о и различен вид к о н к р е т и з а ц и ј а, својствено им е на повеќе наставки, дел од кои се наследени, т. е. општословенски, а други понови или деривативни. Значењето д е ј с т в о кај некои од нив е основно или едно од основните, а кај другите поново или секундарно. Со ваква функција истапуваат наставките: *-ба*, *-идба*, *-еж*, *-ија*, *-ие* или *-је*, *-ње*, *-ок*, *-ка*, *-ало* и *-ило*, *-от*, *-ство*, *-ица* (со дериватите *-авица*, *-лица*, *-ница*), *-ачка* и *-иште* кои во современиот македонски јазик ја имаат следнава распространетост и особености.

**Н а с т а в к а т а -ба >-ьба**

Ако се остави настрана спорното прашање за примарноста на глаголските или именските образувања, денес примерите на *-ба* најчесто се образуваат од глаголска основа. Од именките со именска основа во современиот македонски јазик се застапени главно следниве: *свадба* (< *сват -ба*), *дружба* со значењето 'другари, друштво; другарство, пријателство', *лицба*, покрај *лицбина* в. личотија. Колективното значење кај именките од овој вид познато им е и на другите словенски јазици, при што во некои од нив има значителна распространетост (сп. строс. *служьба* 'слуги', пол. służba — со колект. и други значења. За разлика од именките со ваква основа, образувањата со глаголска основа во современиот јазик имаат неспоредливо поголема распространетост, а самата наставка *-ба* тука истапува како мошне продуктивна наставка. Во низа случаи со неа се образувани нови примери или пак служи за заменување на непродуктивни и слабопродуктивни наставки (в. стр. 530).

Образувањето на именките на *-ба* се врши од глаголската основа, — без основниот вокал. Глаголите од кои станува образувањето најчесто претставуваат несвршени творби, но за разлика од старословенскиот и некои други современи словенски јазици не се ретки и примерите изведени од свршени, обично префиксирани глаголи. Именките образувани од несвршени глаголи истапуваат со значењето д е ј с т в о или с о с т о ј б а (nomen actionis), а оние од свршени глаголи — со значењето и з в р ш е н о д е ј с т в о (nomen acti). Слично на други вакви наставки, значењето д е ј с т в о или и з в р ш е н о д е ј с т в о често придобива а п с т р а к т е н карактер или се к о н к р е т и з и р а — во широка смисла на зборот. Така низа вакви именки означуваат а п с т р а к т н и п о и м и или к о н к р е т н и п р е д м е т и, при што не се ретки случаите кога еден ист пример истапува со две или повеќе значења.

Одделни примери за к о н к р е т и з а ц и ј а на значењето дејство се среќаваат уште во старословенските споменици, на пример: *вадьба* 'calumnia', *вражьба* 'magia', *мирьба* 'pax'[5]) итн., но тие се

[5]) F. M i k l o s i c h, Lexicon palaeloslovenico-graeco-latinum.

далеку почести во современиот јазик (сп. *īозба, дарба, йовелба, резба, рожба* итн.). Треба да се одбележи, меѓутоа, дека конкретизираното значење обично ретко се јавува само, т. е. без основното значење на *-ба* (д е ј с т в о ), на пример: *молба* '1. молење („. . . сите се собрале во црквите, мало, големо и паднале на *молба* на господа за да киниса планината и да куртулисаат, за да не се потурчат". МЦ, СбНУ); 2. конкр. молба', *йечалба* '1. печалење; 2. она што е спечалено', итн. Во некои случаи к о н к р е т и з а ц и ј а т а претставува процес кој сè уште трае, но кој во голем број примери е наполно извршен. Меѓу именките при кои значењето д е ј с т в о се јавува само или придружено од к о н к р е т и з а ц и ј а се среќаваат, на пример, следниве образувања:

*берба* 'берење' („Започна *бербата* на тутунот. . ." НМ); *борба* 'борење, борачка', *веселба* '1. веселење; 2. забава', *īалба* 'галење', *īозба* '1. гостење; 2. јадење'; сп. и *йреīозба* (нар.), *īрадба* '1. градење; 2. она што е изградено' („Во тоа време Охрид бил прочуен по својата разнообразна трговија, богатство и бил украсен со монументални архитектонски *īрадби*". НМ); сп. и сложенките *изīрадба, надīрадба; бродоīрадба* (схрв. *бродоīрадња*), *високоīрадба, новоīрадба, машиноīрадба*; *делба* '1. делење („Не можеле да се погодат во *делбаūа*". МЦ, СбНУ); 2. разделба', *дружба* '1. дружење; 2. другари', *карба* в. караница, карање, *лиџба* арх. 'телалење' („*Лиџба* личет три млади тељали". БМ), *мирба* '1. мирење, помирување; 2. дијал. мир', *молба* '1. молење; 2. конкр. (рус. заявление), *йечалба* '1. печалење; 2. она што е спечалено, добивка и сл.', *резба* '1. режење на уметнички фигури; 2. уметнички украс од дрво и др. („. . .светла одаа со *резба* на таванот".ЦМ,Л), *садба* неол. 'садење' („Машината засега во време на *садба* на тутунот доста се користи". НМ), *свирба* 'свирење, свирка' („Слушам *свирби*. . ." Спространов, СбНУ, XIII), *сūрелба* 'пукање, схрв. паљба', *суредба* дијал. '1. суредување; 2. мебел', *ūажба* 'тажење' („. . . која на Толета му личеше на тажна *ūажба* од илјадници ожалостени мајки". СП, ТП), *фалба* '1. фалење, пофалба; 2. закана, заканување, *цвилба* 'цвилење' („Какава е *цвилба* по поле", нар. песна), *шарба* '1. шарење; 2. украс, шарка', *шедба* 'шетање, прошетка' („*шедба* шета Трајчо арамија". КШ, СбНУ,I).

Значењето д е ј с т в о или и з в р ш е н о д е ј с т в о, како што одбележивме, во низа примери придобило а п с т р а к т е н карактер (т. е. минало во апстрактен поим) или пак настапила полна к о н к р е т и з а ц и ј а на основното значење во п р е д м е т и сл. Меѓу ваквите образувања спаѓаат, на пример, следниве именки:

*враџба* 'врачување, схрв. враџбина', *дарба* '1. надареност, талент („. . .чунки има голема *дарба* да учи чалгија и друзи науки". МЦ, СбНУ, XIV); 2. арх. дар, поклон' („Утрината пиет топла ракија и своите љуѓе и пријатели испраштает на зетот *дарби*". БМ), *досадба* 'досада, досадување', *жалба* '1. тага, жал, жалост („Тука гори, тука да изгориш, Ако немаш *жаљба* за детенце!" БМ);

2. конкр. поплака против некого', *желба* '1. стремеж кон нешто, рус. и буг. желание; 2. барање, посак', *јадба* дијал. 'јадење, јадало' („Да шчо *јадба* ми јадеше? Симит лебец од фурната, Рудо јагње препечено. . .", нар. песна, СбНУ, VI), *људба* дијал. 'лутина, лутење' („Това сос *људба* не биват, това со *срдба* не биват". БМ), *неверба* 'неверие, сомнение', *нозба* '1. јадење и пиење што се носи кога се оди на гости', *редба* 'жална песна со која се оплакуваат мртви', *служба* (со повеќе значења), *срдба* 'јад, лутина', *тужба* (: схрв. *тужба*) 'акт со кој се тужи' и др., аналогно на кои е образувана и именката *везба* 'вез' („... се шири таму и чудесно блика твојата *везба* на синото платно". БК, В).

Освен од несвршени глаголи, во нешто помал обем именки од овој вид се образуваат и од свршени, најчесто префиксирани глаголи. Во однос на значењето именките образувани од вакви глаголи не се разликуваат од разгледаните, т. е. и тие означуваат д е ј с т в о (nomen acti) односно а п с т р а к т е н п о и м или к о н к р е т е н п р е д м е т, на пример:

*доселба* 'доселување', *преселба* неол. 'преселување', *изведба* книж. 'изведување, схрв. извођење', *изградба* 'схрв. изградња', *надградба* 'схрв. надградња', *изложба* (: схрв. *изложба*), *наредба*[1] 'заповед', *наредба*[2] 'начин на кој е нешто наредено, установено; уредување, устројство', *оптужба* (схрв. *оптужба*), *повелба* '1. повела („таква е *повелбата* на царот". СбНУ); 2. програмски документ со кој се признаваат извесни принципи, права; схрв. повеља', *помолба* („Ти ќе дојдеш на *помолба*, Јас ќе се кренам на големо", нар. песна), *пофалба*, *прекарба* 'прекарување, укорување', *преродба* (схрв. препород, буг. възрождение), *пресудба* = пресуда („. . . да не речиш јас без *пресудба* те изедов". МЦ, СбНУ), *разделба* 'разделување со блиски и сл.; схрв. растанак', *прошедба* (РЖ, П) 'прошетка', *расподелба* (схрв. расподела) в. поделба, делба, *прерасподелба* (схрв. прерасподела), *спогодба*, *неспогодба*, *средба* '1. среќавање со некого; схрв. сусрет; 2. договорено наоѓање на две и повеќе лица; 3. спортски натпревар', *уредба* '1. правен термин; 2. начин како е нешто уредено („Соломон кога се нашол средморе, на чудо беше станал, кога ја гледал *уредбата* на рибите". МЦ, СбНУ), *утежба* (РЖ, П)< *утеш -ба*< *утеши*.

Од именки како што се *вражба*, *дружба*, *стрижба*, каде ж претставува дел од основата, по пат на метанализа се изделила варијантната наставка *-жба* со која се образувани други именки со истото значење, на пример;

*дажба* (заемка од бугарскиот јазик) 'следување', сп. и сложенките *продажба*, *препродажба*, *кражба* 'схрв. крађа', *рожба* '1. дете, чедо; 2. малечко од животно; 3. род, плод' („. . . од *рожбата* се познава древо" ЈК, РПН), *стражба* 'страдање, мака' („Чуј ти, краљу, чуј јуначе, На мајка ти јадни *стражби*. . ." РЖ, П).

Во особеностите на наставката *-ба* треба секако да биде одбележано дека во извесен број примери се проширила за сметка на бессуфиксните образувања на *-а*, *-о*, *-ь* или неживата наставка *-ма*, како и во примери со странска основа. Таков е случајот, на пример, со следниве образувања:

*верба* = вера („Зар толку нема *верба* кај луѓето". ЈЛ, П), *чудба* = чудо („*Чудбите* што ги правел Исус. . ." СбНУ), *реиба* = реч в. збор („. . . уште *реиба* не изрече II го фатија ајдуците", нар. поез.), *нужба* арх. в. нужда („А Тодоре, мои господине, Што те тебе *нужба* дотерало, Книга пеиш, градум сълзи рониш?"; или: *миризба*, покрај *миризма* (гр. μύρισμα); или: *калезба*, покрај *калезма* (гр. κάλεσμα) 'покана за свадба; 2. предмет со кој се кани за на свадба'; или: *донадба* 'веселба'.

Приведените примери на *-ба* недвосмислено зборуваат за нивната значителна распространетост во современиот јазик. Во случајов посебно одбележување бара фактот дека продуктивното својство на *-ба* во литературниот јазик е исползувано далеку повеќе отколку кај *-еж* (в. стр. 521) или други вакви наставки. Во резултат на ова својство на *-ба*, во литературниот јазик се изведени низа новообразувања, при што од народните говори е оживена употребата на примери како што се *желба*, *средба*, *пресудба* и сл., место заемките *желание*, *срешта* или *пресуда*. Карактеристично за образувањата на *-ба*, најголем дел од кои се веќе наполно затврдени во литературниот јазик, е дека настанале главно на три начина: а) се изведуваат направо од глаголската основа, б) се добиени со заменување на наставката *-ие* и в) претставуваат аналогни творби или заемки од соседните словенски јазици во кои *-ба* исто така претставува доста распространета и продуктивна наставка. Тука спаѓаат, на пример, следниве образувања:

а) именки обично изведени направо од глаголска основа:

*вообразба* (: вообрази), *изведба*, (*с*)*поредба* (схрв. поређење), *преобразба* (: схрв. преображај), *преродба* (схрв. препород, буг. възраждение), *преселба*, *придружба*, *разредба*, *распределба* 'схрв. расподела' („Дискусија по нацрт-законот за *расподелба* на вкупниот приход во стопанските организации". НМ), *распоредба*, *распределба* („По цела ноќ неспиење и планирање со жена си Перса и *распределба* на задачи". КЧ, Р), *прераспределба* и др.

б) Именки добиени со заменување на наставката *-ие*:

*доверба* м. доверие, *насилба* м. насилие, *усилба* м. усилие, *определба*, *положба* м. положение, *претположба*, *расположба*, *сожалба* („Очите ревеа од молба за помош, питаа за *сожалба*, гореа со трескав страв". ЦМ, Л), *состојба* (сп. и сложенките *благосостојба*, *прасостојба*) и др.

в) **И м е н к и к о и п р е т с т а в у в а а т з а е м к и и л и а н а л о г н и т в о р б и с п р е м а о н и е о д с о с е д н и т е с л о в е н с к и ј а з и ц и:**

*изтрадба* (: схрв. *изтрадња*), *надтрадба*, *изложба*, *изобразба*, *наобразба*, *населба* (: схрв. насеље, насеобина), *одредба*, *уредба*, *творба* (схрв. и буг. *творба*), но главно македонски: *ракотворба*, *стихотворба*, *умотворба*.

Освен во разгледаните образувања, наставката *-ба* е застапена и во примери од типот *злоба*, *тегоба* и сл., каде минала на друга основа (придавско-именска), како и во примери од типот *вршидба*, *сеидба*, каде се изделила дериватната наставка *-идба*. Од едните и другите образувања нешто поголема распространетост во современиот јазик имаат главно оние на *-идба*.

Од сето изнесено за наставката *-ба* се гледа дека во современиот македонски јазик има значителна распространетост и претставува една од најпродуктивните наставки со посоченото значење. Образувањата каде *-ба* се засилува или заменува со друга наставка се доста ретки, при што се застапени предимно во народните говори. . . Таков е случајот главно со наставките *-ија* и *-ина* во следниве примери:

*-ба+-ија>-бија*: дијал. *гозбија* и *прегозбија* 'гозба, прегозба';

*-ба + -ина> -бина*: *дарбина* 'дарба, дар' („. . . сакај што *дарбина* да ти даам за вечерата што ми ја даде. . ." МЦ, СбНУ), *лицбина* дијал. = *лицба*, *љубдина* дијал. 'лутина'; или *свадбина* дијал. в. свадба, *судбина*.

Преку ваквите образувања *-бина* минала и на примери од типот *родбина*, *задужбина* '1. дело за душата („. . . арно ама сакам и една *задужбина* да стора. . ."МЦ, СбНУ); 2. нар. задушница.

**Н а с т а в к а т а** *-идба* е добиена по контаминација на *-тва* и *-ба* во примери од типот *молитва* + *-ба*, каде основниот вокал *и* по пат на метанализа се сфатил за дел од суфиксот *-тва*, т. е. *-итва* и *-ба*> *-идба*. Денес во секој случај *-идба* истапува како одделна наставка која во современиот јазик е застапена предимно во следниве образувања:

*беридба* в. берба, *вршидба* '1. вршење'; 2. времето на вршењето' („. . . останаа тука од *вршидбата*"; ЃП, ДС), *вршидба* 'свршувачка, дијал. годеж' („Ќе станеше некоја *вршидба*, честењето ќе завршеше таму". ИС, ВЛ), *делидба* дијал. 'делење', *женидба* 'женење' („Во *женидбата* на Костенцева тројца сон видоа за истата *женидба*. . ."МЦ, СбНУ), *косидба* 'косење' („А времулево, батуле, токму за *косидба*". ЦМ,Л), *ловидба* 'лов, ловење', *пловидба* (: схрв. *пловидба*), *резидба* (на овошки и сл.), покрај почестото *кроење*, *сеидба* '1. сеење на посеви („Мажите одамна ја привршија *сеидбата*". СП, КЖ); 2. времето кога се сее' („Во пролетната *сеидба* ќе бидат употребени 15,000 тони вештачки ѓубрива", НМ), *селидба* в. селење.

Кај приведените примери одбележување бара секако фактот дека кај некои од нив се изделило значењето в р е м е кога станува глаголското дејство. Со ова или без ова значење образувањата на *-идба* во современиот македонски јазик имаат ограничена распространетост.

Посебно одбележување бара исто така фактот дека образувањата на *-ба* и *-идба* послужиле за основа од која се изведуваат именки со наставките *-ник* и *-ар* и придавки со наставката *-ен*, на пример:

*-ник*: *волшебник*, *-ица* (лит.), *службеник*, *-ичка*, *учебник*; *-ар*: *печалбар*, *прегозбар*, *резбар*, *свадбар*;

*-ен*: *борбен*, *жалбен*, *изложбен*, *молбен*, *одбранбен*, *повелбен*, *преобразбен*, *разделбен*, *свадбен*, *споредбен*, *учебен*, *фалбен*, *рожбен*; или: *женидбен*, *пловидбен*, *сеидбен*, *селидбен* и сл.

### Наставката -еж>-ежь

Спрема основата од која се изведени, образувањата на *-еж* во современиот македонски јазик ги делиме на две основни групи: 1) именки образувани од глаголска основа, и 2) именки образувани од придавска основа. Независно од основата, именките на *-еж*, со ретки исклучоци од типот *младеж f* 'младина' и *младеж m* 'момче, младинец', се од машки род, што не е случај со ваквите примери во повеќето современи словенски јазици. Од посочените две групи именки за нас тука интерес претставуваат првите, кои ги имаат следниве особености.

Со исклучок на примерите *погибеж*, покрај *погибел*, *прилеж* в. прилег, образувањето на ваквите именки се врши од непрефиксирани глаголи, при што самото придавање на *-еж*, слично на именките со наставката *-ба*, станува не на основата туку на глаголскиот корен (сп. *грабеж*, *дележ*). Ако се суди спрема фиксираните примери на *-еж* во старословенските, односно во црквенословенските споменици, овој тип именки се образувале од несвршени глаголи, што е, впрочем, и сега најчест случај. Од вакви глаголи *-еж*, меѓутоа, минала и на свршени глаголи, така што денес е застапена кај именки образувани како од несвршени така и од свршени глаголи. Основно кај ваквите образувања на *-еж* е значењето дејство (nomen actionis), кое, слично на именки со други наставки од овој тип, често придобива дополнителни нијанси: минува во а п с т р а к т но значење, се конкретизира во п р е д м е т, минува на л и ц е т о што го врши дејството или на м е с т о т о каде што станува дејството. Ваквите нијанси во значењето, се разбира, можеле да се развијат со текот на времето, но некои од нив, во секој случај, се застапени уште во старословенските споменици (сп. „*градежь* 'sepes', *лупежь* 'rapina'[6] и сл.). Зависно од глаголскиот вид, именките на *-еж* ги делиме на две групи: а) примери образувани од несвршени и б) примери образувани од свршени глаголи.

а) *-еж* в о п р и м е р и о б р а з у в а н и о д н е с в р ш е н и г л а г о л и. Како што одбележивме, овој тип образувања се најстари кај именките на *-еж*. Во современиот македонски јазик се доста распро-

---

[6]) F. M i k l o s i c h, o. c.

странети како во народните говори така и во литературниот јазик, на пример:

*аӣеж* 'јадеж, чешање', *бавеж* 'бавење, задржување', *бодеж* 'бодење, боцкање; болка — конкр. и преносно' („. . . и како да се досадува од *бодежоӣ* на јадосан подбив". ЦМ, Л), *болеж* 'болење, бол(ка), болест', *вадеж* 'заработувачка, печалба', *виеж* 'виење на волци', *врвеж* '1. од („Одамна веке неговиот *врвеж* беше станал таков, старечки, млитав, безболен". ЦМ, Л); 2. минување, движење; 3. фиг. промет, циркулација; 4. пласман, продажба', *вриеж* '1. вриење; 2. мешаница, волнување', *врнеж* '1. врнење (на дожд, снег); 2. дожд, снег' („. . . се затскриваше од *врнежоӣ*". СД, ВП), *врӣеж* '1. вртење; 2. ревматични болки' („. . . од *врӣеж* раци и нози се бае со свердел и со сукало, и со кол". МЦ, СбНУ), *īинеж* в. гинење (сп. *īинеж* на месечината), *īлавеж* арх. '1. погодба за наемна работа за определено време', *īноеж* 'гноење', *īодеж* дијал. в. свршувачка, *īоӣвеж* в. готвење, *īрабеж* '1. грабење, пљачкање; 2. она што е (о)грабено, т. е. пљачка', *īрмеж* '1. грмење; 2. грмотевица, трескот; 3. дијал. пукање, грмнување од пушка' („. . . и се слушнаа два три *īрмежа* од пушка". СП, ТП), *давеж* 'давење на кучиња и сл.', *даволеж* дијал. в. давеж, *дележ* '1. делење, делба; 2. дел, удел,учество', *димеж* (Гевгелиско) 'димење, дим', *дремеж* 'дремење, дремка' („. . . дури изгледаше дека снова *дремежоӣ* низ нивната свест". ЈЛ, П), *јадеж* 'јадење, апеж, буг. сърбеж, схрв. свраб' („Не се спие од *јадеж*". ЈЛ, П), *киӣеж* в. вриеж, *колеж* 'клање', *коӣнеж*, *косеж* 'грижи, секирација', *крадеж* 'крадење, кражба', *кроеж* '1. кроење, крој; 2. фиг. намера, план' („. . . арно ама момчето си имало *кроеж*, што се препраело немо и слугуело. . ." МЦ, СбНУ), *крӣеж* 'крпење' (сп. посл. *Крӣеж* и *ӣрӣеж* куќа врти), *лаеж* 'лаење', *леӣеж* '1. лепење; 2. нешто залепено, лепешка', *ламӣеж* 'алчност, лакомост', *луӣеж* 'лутење, лутина' („. . . они са безумни, не знајат ни *љуӣеж*, ни кротост, а кој има *љуӣеж*, пак се воздржава". ЈК, РПН), *мамеж* в. маменица, *маӣеж* 'матење; матежина', *маӣилеж* дијал. в матнеж, матеж, *ӣалеж* („. . . двапати по телефон ја известија централната полиција за навлегувањето и *ӣалежоӣ*". НМ), *ӣрдеж*, *расӣеж* 'растење, раст, пораст', *срамеж* в. срам, *сӣремеж*, *ӣаӣнеж* 'татнење', *ӣокмеж* в. токмење, *ӣрӣеж* 'трпење' („*Трӣеж* и *крӣеж* три села поминале". МЦ, СбНУ), *ӣрӣнеж* 'трпки, морници', *чуреж* дијал. = *димеж*, и др.

б) *-еж* во примери образувани од свршени глаголи:

*бакнеж* 'резултат од бакнување, слч. bozk, рус. поцелуй', *īибнеж* 'гибнување' („. . . првите *īибнежи* од маѓијата, првиот никулечен растеж, раѓањето на новиот човек — сè беше таму". П, МАА), *ӣадеж* 'пад, паѓање, пропаст' („Кој се надеи на *ӣадеж*, не ќе има *вадеж*". МЦ, СбНУ), *ӣоīибеж* дијал, покрај *ӣоīибел*, 'последен четврт од месецот' (сп. и фраз.: од новина до *ӣоīибеж* = многу ретко), *ӣрилеж* нар. в. прилег, *скокнеж* в. скок („Ја бакна

во сред образ и побегна од неа со срећни *скокнежи*". СП, КЖ, II), *шекнеж* 'каприз, ќеф', *шрейнеж* поет. 'трепет, треперење', *умреж* =умирачка, смрт („. . . и дека иде господ, да сме готови за *умреж*". ЈК, РПН), сп. и дијал. *умрешка*. Аналогно на ваквите образувања *-еж* минала и на примериот *бумшеж* 'татнеж, тропот' (<оном-мат. *бум*!).

Споредбата на примерите што се образувани од несвршени и свршени глаголи покажува дека првите сè уште се далеку пораспространети од вторите. Последниве се разликуваат од првите и по тоа што означуваат извршено дејство или резултат на дејството (*бакнеж*), кое исто така често придобива апстрактна или конкретна нијанса во значењето. Следствено, и кај едните и кај другите образувања значењето дејство често минува во својство или сличен поим (сп. на пр.: *ламшеж*, *лушеж*, *срамеж*, *сшремеж*; или: *шекнеж* и др.)

Освен во спомнатите нијанси, кај одделни примери, образувани главно од несвршени глаголи, значењето дејство минало и на лицето што го врши дејството или на местото каде што се врши дејството. Изделувањето на вакви нијанси во значењето е обична појава и во слични образувања со други наставки (сп.: *-ок*, *-ало* и др.), и тоа не само во македонскиот туку и во другите словенски јазици (сп. слов. *vedež* 'сезнајко'). Врската со основното значење (т. е. со значењето дејство) кај ваквите примери најчесто сè уште не е прекината, што очигледно укажува на патот по кој се изделила ваквата нијанса.

Значењето лице што го врши дејството на глаголот од основата е застапено, на пример, во следниве образувања:

*їнешеж* '1. гнетење, лакомо јадење: 2. в. гнет; 3. дијал. лице што гнете, лапач', *мамеж* (Мазон) 'лажго, лажливко', *смрдеж* '1. смрдење, смрдеа („*Смрдежош* од една фабрика од хемикалии, што се наоѓаше преку улицата, скоро ми го запре дишењето" П, МАА); 2. смрдешко, смрдле'.

Значењето место каде што се врши глаголското дејство својствено им е, на пример, на следниве образувања:

*вршеж* '1. вртење; 2. место каде што водата се врти, водовртеж, вртлог; 3. место каде што некој се врти, т. е. наминува или живее; 4. ревматична болка', *їрадеж* '1. градење, градба; 2. она што се гради, зграда и сл.; 3. ограда („. . . околу куќата испаѓале пармаците од *їрадежош*". ЦМ, Л); 4. дијал. место каде што се ловат риби'.

Образувањата од овој тип, т. е. со значењето место каде што станува глаголското дејство, познати му се и на бугарскиот јазик, на пример: „*кастреж*, *требеж*[7])" и сл. Од друга страна, за одбележување е

---

[7]) J. Rusek, Ze studiów nad nazwami czynności w języku bułgarskim i macedońkim, 126.

исто така дека образувањата на *-еж* со последново значење се застапени и во извесни н а з и в и за место, на пример: *Врвеж* (с. Отуње, Тетовско), *Тойтеж* (Скопско).

Во литературниот јазик образувањата на *-еж* се најчесто застапени со значењето д е ј с т в о, и тоа повеќе или помалку со нијанса на а п с т р а к н о с т, односно к о н к р е т и з и р а н п о и м (*болеж*; *бакнеж*). Главно со ова значење *-еж* претставува продуктивна наставка со која се образуваат нови именки, но предимно во поетскиот јазик. Меѓу поновите образувања спаѓаат, на пример, следниве именки:

*айеж* 'гризнување' („. . . во челуст полна со крвав *айеж*". СЈ, МЧ), *їореж* (поет.) в. палеж, *їрадеж* („Најважната одлика на оваа поезија која може да се уочи и сега е извесна строгост во *їрадежоїї*". Предговор на „Добрини"), *лейеж* 'лет, летење', *лийїеж* („. . . издивнуваа придушено оддалечените *лийїежи* на зурлите". ЦМ, Л), *лисїеж* (поет.), *йламїеж* (поет.) в. пламтење, *йолнеж* в. полнење, *расїеж* 'растење, пораст' („ . . . во последните сезони се чувствува застој во *расїежоїї* на креативните можности". Хоризонт), *редеж* („*Редеж*, трнлив и потсетлив, на сеќавањата ѝ бранеше секаков пристап". ЦМ, Л), *свиреж* 'свирење, свирка; схрв. звиждук' („Предноста од двајца играчи домашните не само што не можеа да ја искористат туку се бранеа сѐ до последниот *свиреж* на судијата". НМ), *сомнеж*, покрај *сомнение*, *сомневање*, *їрейнеж* (поет.), *цвеїеж* („. . . во пролетен *цвеїеж* сладост што точи". БК, ЛИ), покрај *цуїеж*, *шейнеж* 'шепотење, шепот' (ВП, Современост) или *шейїеж* (ЦМ, Л), *шушїеж* („. . . сувиот *шушїеж* на испаѓаните лисја..." ДС, ОС).

Приведените примери укажуваат дека кон оваа наставка прибегнуваат повеќе поети и писатели. Сето ова несомнено зборува дека *-еж* претставува продуктивна наставка со која при потреба можат да се образуваат и други слични образувања. Во пракса, меѓутоа, тоа не е толку чест случај, бидејќи почесто се прибегнува кон други наставки со вакво значење, на пример *-ба*, која има главно иста функција и стои најблиску до *-еж*. За одбележување е притоа дека и покрај ваквата близост, напоредната употреба на овие две наставки или нивното меѓусебно заменување, општо земено, претставува доста ретка појава. Причината за ова, мислам, не лежи во издиференцираната употреба на *-ба* и *-еж* (сп. схрв. *йалеж* и *йаљба*) туку во фонетскиот карактер на основата кон која се придаваат овие две наставки. Имено фонетскиот гласеж кај дадена глаголска основа е во случајов решавачки и најчесто претставува главен услов за употребата на едната од двете спомнати наставки, поради што нивното меѓусебно заменување е отежнато или практички просто неизводливо.

Така, додека *-ба* се придава на основи кои свршуваат на сонантите *л*, *р* (*молба*, *дарба*) и согласките *ї*, *д*, *з*, *с*, *ж*, *ш*, *ч* (сп. *средба*<*срейба*), *резба*, *шедба*<*шейба*, *йродажба*, *реџба*), наставката *-еж* се придава на основи што свршуваат на вокал (*лаеж*, *вриеж*, *роеж*), сонатите *л*, *р*; *н*, *м*

(*колеж*, *свиреж*; *ѓрмеж*, *врнеж*), лабијалите *б*, *п*, *в* (*ѓрабеж*, *трпеж*, *врвеж*) и денталите *д*, *т*, *с* (*бодеж*, *вртеж*, *косеж*). Со оглед на тоа дека заменување или напоредна употреба на *-ба* и *-еж* настапува во ограничен број примери од типот *делба* и *дележ*, *ѓрадба* и *ѓрадеж*, дијал. *љутба* или *срдба* и *лутеж*, *крадба* или *кражба* и *крадеж*, *редба* и *редеж*, може да се заклучи дека ваквото заменување, односно напоредна употреба, има место само во некои примери чијашто основа свршува на *л*, *р* и *д*, *т*. Примери за заменување на *-еж* со други наставки со иста или слична функција се срекаваат уште поретко. Таков е случајот главно со именките *болеж* и *болка*, *сомнеж* и *сомнение*, *-вање*. Што се однесува до именката *надеж* (сп. и изведенките *ненадеж* и *одненадеж*), таа може да се изведе како од глаголска основа (сп. се *надева*, схрв. *надати се*) така и од именката *надежда* (во современиот македонски јазик е наполно изгубена) со испаѓање на крајниот слог.

Посебно одбележување бара исто така фактот дека образувањата на *-еж* со истата функција и значење им се својствени и на соседните (и други) словенски јазици, кое од своја страна може да зборува и за извесни влијанија врз македонскиот јазик. И навистина некои вакви примери се очигледно преземени од овие јазици или преку нив. Таков е случајот, на пример, со именките *ѓласеж*, *копнеж*, *строеж* кои се по сè изгледа преземени од бугарскиот јазик. Литературни заемки претставуваат, освен тоа, и именките *метеж*, која е затврдена со бугарско или српскохрватско посредство од рускиот јазик (сп. *мятеж*) и *падеж* 'casus'. Од старословенскиот јазик, каде претставува калка спрема гр. „ptôtis < pipto 'паѓа, падне", последниов е затврден во рускиот јазик, преку кој минал и во српскохрватскиот и бугарскиот јазик. Слично е и со именката *цртеж* која во случајов е преземена од српскохрватскиот јазик, но во кој е по сè изгледа образувана спрема рус. *чертеж*.

Сопоставувањето на образувањата на *-еж* со оние на*-ба*, значи, укажува дека последниве имаат послаба распространетост, а наставката *-еж* поограничени продуктивни можности, кое во извесна мера се должи на посочените структурни причини. Најголема распространетост има во народните говори од каде проникнува и се затврдува и во литературниот јазик, во кој се образувани и нови творби, особено во поетскиот јазик.

**Наставката -ија (гр. и ром. -ia)**

Независно од потеклото, денес *-ија* истапува со повеќе значења, при што со некои од нив претставува доста распространета и продуктивна наставка. Со неа се образуваат именки од именска, придавска и глаголска основа. Освен тоа, застапена е во многубројни заемки од различно потекло, и тоа со најразлични значења. Тука се задржуваме на оние именки што се образувани од глаголска основа.

Во споредба со именките образувани од именска и придавска основа, образувањата од овој вид претставуваат нешто понови творби,

каде наставката *-ија* минала односно се затврдила преку примерите со придавска и именска основа. Именките на *-ија* со глаголска основа имаат главно адекватно или слично значење со образувањата на *-ба*, *-еж*, *-ие* (*-ње*) и други вакви наставки, но напоредна употреба се забележува главно со наставката *-ие* (в. стр. 524). Значењето д е ј с т в о тука исто така најчесто придобило а п с т р а к т н а нијанса или пак настапила к о н к р е т и з а ц и ј а. Во однос на именките со наставката *-ње*, образувањата на *-ија* обично се карактеризираат со поголем степен на а п с т р а к т н о с т (сп. *бежанија* : *беѓање*, *шрѓовија* : *шрѓување*).

Самото образување на именките од овој вид станува: *а*) од глаголската основа, односно од делот на основата, и *б*) од глаголските придавки на *-н-* и *-ш-*. Од едните и другите образувања можат да се приведат, на пример, следниве именки:

а) *-ија* в о и м е н к и о б р а з у в а н и о д г л а г о л с к а о с н о в а, о д н о с н о о д д е л о т н а о с н о в а т а:

*куршулија* (<*куршули*< тур. *kurtulmak*) 'спаси' в. куртул („Кога виде Ѓорѓија оти нема *куршулија*" и викна при себе другарите',. МЦ, СбНУ), *недоразберија* разг. 'недоразбирање', *неразборија* 'неразумност, лудост' („Сите гости се почудија на таја *неразборија* од деда му на Андреа и од Андреа". МЦ, СбНУ), *несйоѓодија* неол. 'неспогодба' („Треба таков човек да имал доста *несйоѓодии* со својата средина". БК,С), *ойравија* 'уредување, доведување до исправност', *йовелија* арх., дијал. („. . . по божја *йовелија* тој човек станал чифутски цар". Ч, СбНУ) в. повелба, *йоѓубија* дијал. в. погуба, *йриѓодија* (и *йриѓода*) 'удобност, комфор', *йрокойсија* разг. 'среќа, успех во животот', *расйравија* '1. шумна препирка, караница, расправање („. . . се водеше многу жива и темпераментна *расйравија*. . ." НМ); 2. прикажување, приказна; 3. арх. статија, одломка' („. . . кратка *расйравија* од историјата на Македонија"), *смрдија* в. смрдеа, *сосийија* разг. 'сосипување, обеднување' („. . . со нови даноци ја доврщувале нивната *сосийија*". НМ), *шрѓовија*, *фшасија* дијал. 'ветување, ветувачка' („од *фшасија* се кашта не расипува").

Полна к о н к р е т и з а ц и ј а на основното значење или означување на к о н к р е т н и п р е д м е т и својствено им е, на пример, на именките: *носија* 'народен костим', *йроводија* дијал. 'она што невестата и новороденчето го добиваат како подарок';сп. и лит.творба *йодврзија* (:буг. *йодвързия*) за схрв. *йовез*. Од друга страна, треба да се одбележи исто така дека во одделни примери всушност *-ија* истапува како наставка кај т. н. бессуфиксни образувања, каде служи за проширување, односно 'засилување' на нивното значење: *блаѓословија* = благослов, *йоѓубија* дијал. в. погуба, *йонудија* дијал. („Посакало тешки *йонудие*. . .") = понуда, *йоразија* нар. '1. несреќа; 2. пораз' („Вукосава беше жена со која секоја борба за Михајло беше излишна и однапред осудена на *йоразија*". КЧ, Р), *йошресија* фраз. (вересија — *йошресија*).

б) *-ија* **во именки образувани од глаголската придавка на** *-н* и *-т̄* (некогашни пасивни партиципи од минато време). Првобитно вакви именки можни биле само од преодни глаголи (сп. *венчан* + *-ија*>*венчанија*), при што *-н* од основата по пат на апсорпција (метанализа) се сфатила за дел од наставката *-ија*, т. е. добиено е *-нија*, која истапува како наставка. Преку примери од типот *венчанија -ија* (*-нија*) отпосле минала на основи од непреодни глаголи (сп. *бежанија* и др.). Можат да се приведет, на пример, следниве образувања:

*бежанија* 'бегање' („Сте сакале да промезетите јагненце, прасенце, а ваму излегла *бежанија*". ЈЛ, П), *венчанија* '1. венчање; 2. венец („*Венчанија* ќе се кладе. Не е крпа утре да ја скиниш, да ја врлиш". СП, КЖ); 3. конкр. венчанина' („Посакај му скапа *венчанија*, *Венчанија* три бели градови". БМ), *г̄от̄венија* арх. 'добро приготвено јадење', *даванија* арх. 'данок, порез', *дијанија* (<*диханија*) 'животно', *п̄еанија* арх. '1. 'црквено пеење; 2. фиг. разг. (доста ги слушав тие *п̄еании*!), *п̄ишанија* арх. '1. речено, пишано од судбината; 2. множ. в. писание', *п̄орог̄анија* 'голема срамота, скандал', *п̄рошт̄анија* арх. или *п̄рошт̄енија* арх. в. прошка („тие немаат од мене *п̄рошт̄анија*". Р), *реченија* разг. 'судбина' (сп. посл. Без *реченија* ништо не бидува), *ст̄оренија* арх. 'настан, она што се случило', *ученија* (БК, Г); или: *оклет̄ија* дијал. 'клетва, проклетство', *п̄роклет̄ија* I '1. в. проклетство; 2. лош, проклет човек'; II 'злоба, пакост'.

Од сето изнесено за именките на *-ија* со глаголска основа се гледа дека се застапени пред сè во народното творештво, народните говори и во извесна мера во разговорната варијанта на литературниот јазик. Речникот на македонскиот јазик во низа случаи за нив ја дава ознаката арх. или упатува на форми кои се пообични во литературниот јазик. Во однос на повеќето други наставки со вакво значење, обично има послаба распространетост, при што нови образувања во литературниот јазик ретко се среќаваат. Воопшто именките на *-ија* (*-нија*) кои имаат ваква основа се карактеризираат со потенциран народен колорит. Имено така се објаснува заменувањето на наставката *-ие* во примери од типот *дијанија*, *п̄исанија*, *реченија*, *ст̄оренија* и сл. Што се однесува до самото значење, образувањата од овој вид најблиску стојат до оние на *-ие*, *-је* или бессуфиксните творби кои, впрочем, и ги заменуваат (сп. *п̄овелија*, *п̄риг̄одија* итн.).

## Наставките -је, -ие и -ње

Овие денес три одделни наставки претставуваат варијанти на една иста наставка која во старословенскиот јазик гласела *-ьје*. Првата од нив (*-је*) е добиена со губењето на *ь* во слаба позиција, втората (*-ие*) настанала со минувањето на *ь* во *и* пред *ј*, т. е. слично на *-ија* во примери од типот *змија*, *судија*, додека третата (*-ње*) е добиена по апсорпција (метанализа) на *-н* од основата кон наставката *-је*, т. е. го минала патот *-н*+*је*>

*-ње>ње.* Со текот на времето меѓу овие некогашни варијанти на *-ьје* е извршена и еден вид диференцијација во значењето односно употребата.

**Наставката** *-је.* Во современиот македонски јазик со неа се образуваат именки: а) од именска основа, б) од придавки, в) од синтагматски изрази и сложенки, и г) од глаголска основа. Речиси кај секој од овие типови именки *-је* истапува со посебно значење односно функција. Така, на именките образувани од именска основа својствено им е з б и р н о значење (сп. *ѓрмје, јаѓлење, цвеќе* итн.), на оние што се образувани од придавска основа и синтагматски изрази — с у п с т а н т и в и з а ц и с к а функција и а п с т р а к т н о значење односно с в о ј с т в о (*здравје, зашшије*), додека за именките образувани од глаголска основа е типично значењето д е ј с т в о или р е з у л т а т од глаголското дејство. Од разбирливи причини тука се задржуваме на последниве образувања.

Кај именките од овој вид *-је* се придава главно кон некогашната трпна придавка на *-н-* и поретко *-ш-*, во резултатот на кое се добиени варијантните наставки *-ње* и *-шие.* Примерите образувани од подруга глаголска основа се сосем ретки, при што некои од нив се всушност добиени со испаѓање на *-ш-* пред наставката *-је.* Тука спаѓаат главно следниве образувања: *јасје* (<*јасшје*) и *јасие, обележје* (лит. заемка од схрв. јазик).

**Наставката** *-ие* (<*-ьје*). Особено распространета истапува пред сè во старословенскиот и црквенословенскиот јазик, преку кои минала и во рускиот литературен јазик. Како мошне распространета и продуктивна наставка, освен тоа, истапува и во современиот бугарски јазик, пак предимно во литературната варијанта. Во затврдувањето и ширењето на *-ие* во последниов решавачка улога секако имале старословенскиот и рускиот јазик, чиешто влијание врз овој јазик е, впрочем, присутно и во други области на лексиката и граматиката. Во споредба со овие јазици, *-ие* во современиот македонски јазик има далеку поограничена распространетост. Примерите на *-ие* тука претставуваат главно литературни творби, чијшто најголем дел е затврден преку црквенословенскиот и рускиот јазик (најчесто со посредство на бугарскиот литературен јазик).

Во однос на спомнатите јазици, бројот на именките со оваа наставка во современиот македонски јазик е далеку помал, но сепак не е така незначителен. Доказ во случајов секако претставува Речникот на македонскиот јазик во кој бројот на ваквите примери е сè уште голем. Така, Обратниот речник бележи преку 400 примери на *-ие*, од кои 168 се на *-ние* и 25 на *-шие.* Факт е, меѓутоа, дека голем дел од ваквите образувања Речникот ги окарактеризирува како црквени или архаични, односно ги одбележува како дублети, при што најчесто упатува на пообичната, т. е. на онаа со друга наставка. Сето ова очигледно зборува за опаѓање на образувањата на *-ие*, односно за непродуктивноста на *-ие* и нејзиното заменување со други продуктивни наставки. Сепак немал број примери во Речникот се земени како обични, поради што за нив не се предлага никаква замена или преобликување. Јасно е во случајов дека

ваквите примери обележуваат неопходни поими, термини и сл. кои се составен дел од речникот на секој литературен јазик.

Зависно од основата од која се образувани, именките на *-ие* можеме да ги поделиме на три групи: а) примери изведени од придавска основа, б) примери образувани од синтагми и сложенки и в) примери изведени од глаголска основа. Од трите групи именки тука се задржуваме на последната, каде образувањата на *-ие* означуваат д е ј с т в о, односно а п с т р а к т е н п о и м или различен вид к о н к р е т и з а ц и ј а.

Образувањето на ваквите именки станува како од несвршени така и од свршени глаголи, при што последниве се најчесто префиксирани. Спрема типот на основата од која се образувани, примерите на *-ие* тука можат да се поделат на следниве две групи: а) именки образувани од основата или делот од основата на даден глагол, и б) именки образувани од глаголските придавки на *-н-* и *-т̄-*, односно некогашните пасивни партиципи од минато време, така што ваквите именки свршуваат на *-ние* (*-ание,-ение*) и *-т̄ие*. Двете посочени групи именки ја имаат следнава распространетост и особености.

а) И м е н к и о б р а з у в а н и о д о с н о в а т а и л и д е л о т о д о с н о в а т а н а д а д е н г л а г о л. За поголема прегледност, именките од овој вид можеме да ги поделиме во две подгрупи: $a_1$) именки чијашто основа содржи даден глагол (без префикс или со префикс) и $a_2$) именки кои во основата имаат сложенка, чијшто прв дел е обично именка а вториот глагол. Во Речникот се застапени следниве образувања:

$a_1$) *дејс̄твие* в. дејство, *бездејс̄твие* и *бездејс̄тво*, *п̄ро̄тивдејс̄твие* (ретко) в. противдејство, *бесчес̄тие*, *извес̄тие*, *п̄редвес̄тие* и (почесто) *п̄редвес̄т̄*, *наследие* в. наследство, *соīласие* (арх.) в. согласност, *несоīласие* и *несоīласица*.

$a_2$) *мракобесие*, *земјоделие* (арх.) в. земјоделство, *п̄олјоделие* и почесто *п̄олјоделс̄тво*, *ракоделие* в. ракоделство, *īос̄т̄ољубие* и *īос̄т̄ољубје*, *неīос̄т̄ољубие* в. негостољубивост, *мирољубие* (сп. и *мирољубивос̄т̄*), *недружељубие* (сп. и *недружељубнос̄т̄*), *п̄лодородие* и *п̄лодородје* (ретко), сп. и *п̄лодороднос̄т̄*, *п̄равдољубие* и *п̄равдољубје*, *п̄равдољубивос̄т̄*, *самољубие* в. самољубје (сп. и *самољубивос̄т̄*), *себељубие* в. себељубје (сп. и *себељубивос̄т̄*), *т̄рудољубие* в. трудољубивост, *човекољубие* и *човекољубивос̄т̄*, *п̄равосудие* и *п̄равосудс̄тво*, *работение* (книж. арх.), *самовлас̄тие*.

Приведените примери укажуваат дека се застапени предимно во литературниот јазик, но најчесто со ознаката арх. или со упатување на пообичната форма, односно наставка. Заменувањето на *-ие* најчесто се врши со наставките *-је*, *-ос̄т̄*, *-с̄тво* и *-ица*, а во одделни случаи се упатува на образување без наставка или со завршокот *-а* (сп. *п̄редвес̄тие* и „почесто" *п̄редвес̄т̄*, *п̄ричес̄тие* и *п̄ричес̄т̄*, *п̄ричесна*).

б) И м е н к и н а *-ние* и *-т̄ие* о б р а з у в а н и о д г л а г о л с к и т е п р и д а в к и н а *-н-* и *-т̄-* Како што одбележивме, основата од која се образуваат ваквите именки отпрво претставувала пасивен партицип од ми-

нато време. По пат на апсорпција (метанализа) елементот *-н-* или *-ш-* од основата се сфатил како дел од наставката, со што се добиени наставките *-ние* и *-шие*, со кои денес се образуваат именки направо од глаголската основа. Но бидејќи кај најголем број примери наставката *-ние* се придава на глаголската основа на *-а* или *-е*, во свеста се изделува н о в а (дериватна) наставка *-ание*, *-ение*. Дека во случајов се работи имено за одделна наставка *-ние* (а делум и *-ание*, *-ение*), се гледа од фактот дека е застапена во примери чијашто основа не претставува глаголска придавка на *-н-* или барем денес не е запазена (сп. на пр.: *влијание*, *растојание*, *состојание*, *мнение*. . . и др.). Главно истово се однесува и за варијантната наставка *-шие*, само со таа разлика што е далеку послабо застапена од *-ние*. За главен признак на класификацијата на именките од овој вид, покрај завршокот од основата, може да послужи имањето или немањето на префикс, т. е. ги делиме на н е п р е ф и к с и р а н и и п р е ф и к с и р а н и. Можат да се приведат, на пример, следниве образувања:

б) П р и м е р и  и з в е д е н и  о д  н е п р е ф и к с и р а н и  г л а г о л и: *-ние*: *знание* в. знаење (но *природознание*), *образование*, *самообразование*, *страдание* (арх.) в. страдање 2; или; *звание* в. звање, *здание*, *писание* '1. ирон. шкработина; 2 в. спис; 3. цркв. Библија' (Свештеното *писание*); или: *бдение*, *видение* (арх.) '1. в. видување; 2. в. привидение; сп. и *сновидение* (арх.), *мнение*, *проштение* (арх.) в. проштанија, *решение*, *сомнение* в. сомневање 2, *спасение* (арх.) в. спас, *сторение* (арх.) в. сторенија, *течение* (арх.) в. тек, *трпение*, *учение* (арх.) в учење; *-шие*: *битие* (<стсл. бытие), сп. и *собитие* (арх.) в. настан, *житие* (книж. цркв.); или: *јастие* и *јастје* в. *јасје*, *питие* (арх.) цркв. в. пијачка, пијало; *поњатие* и *поњатје* (арх.) в. поим.

Некои од приведените образувања всушност претставуваат префиксирани творби (сп. *здание*<*съдание*, *образование*, *сомнение*), но од гледна точка на современиот јазик кај нив тешко може да се издвои префиксот од основата. Инаку и за овие именки е карактеристично дека се застапени предимно во литературниот јазик, односно важат како архаизми.

б) П р и м е р и  и з в е д е н и  о д  п р е ф и к с и р а н и  г л а г о л и. За извесен број именки од овој вид е карактеристично дека глаголот од кој се изведени во современиот јазик нема спрема себе н е п р е ф и к с и р а н глагол или има подруга форма (сп. *воскресение*, *внимание*, *поњатие* и *поњатје*, *завештание*, *подражание*). Ова се објаснува главно со фактот дека ваквите образувања, како впрочем и најголем број од другите вакви именки, се обично наследени од старословенскиот и црковнословенскиот јазик или пак се преземени од рускиот јазик, во кои исто така честопати претставуваат калки (сп. на пр. рус. *влијание*. фр. influence и сл). Тука спаѓаат следниве образувања:

**-(а)ние**: *влијание* (: рус. *влияние*), *внимание* или *невнимание*, *воспитание*, *превоспитание* в. превоспитување, *самовоспитание* в. само-

воспитување, *востание* (: рус. *восстание*>*восстать*), *заседание* (: рус. *заседание*), *издание* (рус. *издание*), *наказание* в. казна, *образование*, *самообразование*, *обоснование*, *самооправдание* (но *оправдување*), *подражание* (ретко) в. подражавање, *познание* (но *самопознавање*), *спознание*, *покајание* (цркв.), *помазание* (цркв.), *послание* и *посланица* (цркв.), *почитание* (разг. арх.) в. почит, *страхопочитание* в. страхопочит, *предание*, *претсказание* (книж. ретко) в. претскажување,*признание*, *самопризнание*, *скончание* (арх.) в. скончило; или: *достојание*, *завештание*, *призвание* книж '1. наклоност, дарба; 2. в. позив', *растојание*, *собрание* (со повеќе значења), *содржание* в. содржина, *сознание* (арх.) в. свест, *состојание* (арх.) в. состојба, *указание*; или: *приказание* (книж. ретко) 'вид религиозна драма во дубровничката литература', *создание* '1. она што е создадено од некого; творба; 2. живо суштество', *списание*;

**-(е)ние**: *вдахновение* : *вдахне* (буг. *вдъхновение*, рус. *вдохновение*), *Вознесение*, *вооружение*, *воскресение* '1. воскреснување; 2. цркв. празн. (Воскресение), *воспаление*, *дополнение*, *задолжение*, *затемнение* в. затемнување, *извинение*, *изјаснение*, *искушение*, *испарение*, *набљудение*, *самонабљудение* в. самонабљудување, *наводнение* в. поплава, *намерение* в. намера, *настроение*, *недоумение* в. недоумица, *обвинение*, *самообвинение* в. самообвинување, *објаснение*, *образложение*, *обоснование*, *одобрение*, *опроштение* арх. 'извинение, прошка; фиг. со *опроштение*', *отелотворение*, *откровение* (книж.), *поведение*, *погребение* (арх.) в. погреб, *подозрение*, *позволение* (арх. ретко) в. дозвола, *појаснение* (ретко) в. појаснување, *поклонение* книж. ретко) в. поклонување, *положение* разг. (на пр. во обрати од типот: жена *во положение*) и *положба*, *помирение* в. помирување, *помрачение* (ретко), *понижение*, *прегрешение* (цркв.), *предопределение* (ретко) в. предопределување, *предрасположение* в. предрасположба, *презрение* и *презир*, *преклонение* (книж. ретко) в. преклонување, *привидение*, *провидение*, *продолжение*, *разделение* в. делба, поделба, *разјаснение* (арх.) в. разјаснување, *разрешение* (арх.) в. разрешавање, *разрушение* (арх.) в. разрушување, *расположение* в. расположба, *предрасположение* в. предрасположба, *самоопределение* (арх.) в. самоопределба, *сведение* (арх.) в. извест(ие), податок, *соединение* (арх.) в. соединување, *сомнение* в. сомневање 2, 3 и 4, *соопштение*, *сотворение* (арх.) в. создавање, *споразумение* (арх.) в. спогодба, *уважение* и *почит*, но *самоуважение*, *указание*, *унижение* (но *самоунижување*); или: *одделение*, *население*; *приключение* (ретко) 'необична случка, авантура', *растение*;

-*тие*: *откритие*, *покритие* (трговс.), *поњатие* и *поњатје* (книж. арх.) в. поим, *развитие* (арх.) в. развиток; *крвопролитие*; или: *претпријатие* '1. економска единица; 2. арх. в. потфат', *распетие*, *самовластие*.

Извесен број вакви образувања претставуваат сложенки, на пример: *богослужение*, *вероисповедание* в. вероисповед, *земјовладение* в.

земјопосед, *земјотресение* (арх.) в. земјотрес, *сновидение* (арх.), *страхопочитание* в. страхопочит, *олицетворение*, *отелотворение*, *крвосмешение*.

Особеност кај последниве претставува примерот *благодарение* кој има функција на прилог, додека со функција на именка истапуваат формите *благодарење*, *благодарност*.

Приведените примери на *-ие*, односно *-ние* (*-ание*. *-ение*) и *-тие*, даваат можност да се изведат повеќе заклучоци. Така, при меѓусебна споредба на ваквите образувања се забележува дека оние на *-ние* (*-ание*, *-ение*) во современиот македонски јазик имаат поголема распространетост. Значењето дејство или извршено дејство е главно добро запазено, само што во голем број случаи придобило апстрактен карактер (т. е. претставува апстрактен поим) или пак настапила конкретизација — во широка смисла на зборот, која честопати наполно го потиснала основното (првобитното) значење.

Гледано од аспект на употребата, за најголем дел од ваквите образувања е карактеристично дека имаат книжевен карактер, кое со оглед на тоа дека најчесто претставуваат апстрактни поими е наполно разбирливо. Од истата причина се особено чести и типични пред сè во црквениот јазик, кој во Речникот е застапен главно со почестите образувања, поради што многу од нив не нашле место во него. Таков е случајот, на пример, со извесни образувања кои означуваат празници (сп. *Богојавление*, *Преображение*, *Преполовение*, *Усечение*, *Успение* и сл.), потоа со именки од типот *владение*, *дејание*, *поучение*, *разочарение*, *сожаление*; или: „*крштение*, *распјатие*, *толкување*, *целомудрие*"; или: „*благочестие*, *славословие*, *столпотворение*, *човекољубие*"[8]) итн.

Освен во црквениот јазик, каде што се најчести, одделни вакви примери придобиле значителна распространетост и во народните говори. Меѓу ваквите образувања спаѓаат, на пример, следниве именки:

*веселие* („. . . ќе покажи едно *веселие* за да се исполни зборо од сестра му на Марка". МЦ, СбНУ), *венчание*, покрај *венчанија*, *видение* („. . . кога виде патрико тоа *видение*, се израдува, оти Господ му ја чул молитвата. . ." МЦ, СбНУ), *опроштение* (МЦ, СбНУ), *патение* („. . . сите негови *патенија* и *виденија*. . ." СбНУ), *предание*, *причестие* („Кога ќе биде второ *причестие*, ќе биде сиот инсан собран среде земја". ТЕ, СбНУ), *проклетие* и *проклетија*, *спасение*, покрај *спас*, *трпение* („*Трпение* — *спасение*, домаќине, му рекла жената му". МЦ, СбНУ), *учение* („Од тој ден веќе ватило да ѝ напредуат куќата од вдоицата во големо богасто, а детето во големо *учение*, та станало прво". МЦ, СбНУ); или: *јасие* („Бубите се на *јасие*". Велес, М).

Образувањата на *-ие* се воопшто карактеристични за периодот пред формирањето и делумно во време на формирањето на нашиот лите-

---

[8]) М. Павловски и Ѓ. Милошев, Примери од литературата

ратурен јазик. Значителната распространетост на ваквите примери од своја страна послужила како образец за изведување или затврдување на извесен број понови образувања. Таков е случајот, на пример, со именките: *вдахновение* (: буг. *вдъхновение*, рус. *вдохновение*), *задолжение* (: буг. *задължение*), *задоцнение* (разг.) м. лит. задоцнување, *здружение* (буг. обединение, организация, дружество), *намаление* (: буг. *намаление*), *олеснение* (буг. *облекчение* : рус. *облѐгчение*).

Далеку почесто и потипично за примерите на *-ие* во современиот литературен јазик е секако нивното опаѓање или губење, односно заменување со други форми или наставки. Макар што овој процес сè уште не е наполно завршен, јасна е тенденцијата за заменување на ваквите образувања со други адекватни форми, кое најчесто станува по пат на заменување на *-ие* со некоја адекватна по значење и притоа продуктивна наставка. Меѓу многубројните образувања од овој вид спаѓаат, на пример, следниве примери:

*-ие* (*-ание*, *-ение*, *-тие*) с е з а м е н у в а со ∅. Образувањата на *-ие* тука се заменуваат со т. н. бессуфиксна творба, која обично претставува основа на дадена именка на *-ие*. Само во одделни случаи бессуфиксната творба е образувана од друг корен (сп. *событие* : *настан*, *сведение* арх. в. извест(ие), податок, *уважение* : *почит*). Од едните и другите образувања можат да се приведат, на пример, следниве именки:

*погребение* (арх.) в. погреб, *почитание* (разг., арх.) в. почит, *предвестие* и (почесто) *предвест*, *презрение* и *презир*, *причестие* в. причесна, причест, *сведение* (арх.) в. извест(ие), *спасение* (арх.) в. спас, *течение* (арх.) в. тек; или: *поњатие* и *поњатје* (арх.) в. поим; или: *вероисповедание* в. вероисповед, *земјовладение* в. земјопосед (: схрв. *земљопосед*), *земјотресение* (арх.) в. земјотрес, *страхопочитание* в. страхопочит;

*-ие* (*-ение*) с е з а м е н у в а со *-а*: *намерение* в. намера, *наводнение* в. поплава, *наказание* в. казна, *позволение* (арх. ретко) в. дозвола;

*-ие* с е з а м е н у в а с о н а с т а в к а т а *-ба*: *веселие* в. веселба, *неверие* (и *неверица*) в. неверба, *положение* (разг.) и *положба*, *предопределение* в. предопределба, *самоопределение* в. самоопределба, *разделение* в. делба, поделба, *расположение* в. расположба, *предрасположение* в. предрасположба, *состојание* (арх.) в. состојба, *споразумение* (арх.) в. спогодба;

*-ие* с е з а м е н у в а с о н а с т а в к а т а *-еж*: *сомнение* и *сомнеж* (поет.) в. сомневање;

*-ие* се з а м е н у в а с о н а с т а в к а т а *-ија*: *писание* и *писанија* (арх.) в. пишанија, *проклетие* разг. нар. (Речникот не го одбележува) и *проклетија*, *проштение* (арх.) в. проштенија, *сторение* (арх.) в. сторенија;

*-ие* с е з а м е н у в а с о н а с т а в к а т а *-је* и л и с е у п о т р е б у в а н а п о р е д н о с о н е а:

*православие* и *православје* (книж.), *противречие* и *противречје*; или: *гостољубие* и *гостољубје*, *самољубие* в. самољубје, *себељубие*

в. себељубје (но *негостољубие* в. негостољубивост), *плодородие* и *плодородје* (сп. и примери со неглаголска основа од топит *разнообразие* и *разнообразје*, *сладострастие* и *сладострастје*, *столетие* и *столетје* итн.).

Кај приведените и ним слични примери лесно се забележува колебливост и недоследност во заменувањето на наставката *-ие* со *-је*, бидејќи кај едни примери се допуштаат двете наставки, а кај други такви — се упатува на *-је*. Од друга страна, за некои вакви именки е карактеристично значењето с в о ј с т в о, поради што се пообични со наставката *-ост* (сп. *негостољубие* в. негостољубивост, *трудољубие* в. трудољубивост и сл.). Во одделни случаи притоа се можни и три наставки (сп. *правдољубие*, *правдољубје* и *правдољубивост*). Заменувањето на *-ие* со наставката *-је* очигледно не е наполно во духот на нашиот јазик. Наставката *-је* во случајов е карактеристична главно за литературниот јазик во кој е затврдена предимно под влијание на српскохрватскиот јазик, каде е сосем обична, односно мошне распространета.

*-ие* с е з а м е н у в а с о н а с т а в к а т а *-ње* (*-ување*): *знание* (арх.) в. знаење, *предзнание* (ретко) и *предзнаење*, но само *природознание*, *видение* (арх.) в. видување, *затемнение* (: буг. *затъмнение*, рус. *затемнение*) в. затемнување, *наблъудение*, но *самонаблъудение* в. самонаблудување, *подражание* (ретко) в. подражавање, *познание* но *самопознавање*, *појаснение* (ретко) в. појаснување, *помирение* в. помирување, *превоспитание* в. превоспитување, *предопределение* (ретко) в. предопределување, *преклонение* (книж. ретко) в. преклонување, *претсказание* (книж. ретко) в. претскажување, преткажување, *разјаснение* в. разјаснување, *разрешение* (арх.) в. разрешавање, *разрушение* в. разрушување, *самовоспитание* в. самовоспитување, *соединение* (арх.) в. соединување, *сомнение* в. сомневање, сп. и *сомнеж* (поет.), *сотворение* (арх.) в. создавање, *страдание* (арх.) в. страдање, *унижение* (но *самоунижување*), *учение* (арх.) в. учење; или: *звание* в. звање (: схрв. *звање*).

Со исклучок на именката *звање*, која е всушност литературна заемка од српскохрватскиот јазик, образувањето на другите примери е наполно во духот на современиот јазик. Незгодата е само во тоа што примерите на *-ие* се изведуваат како од несвршени така и од свршени глаголи. До колку се образувани од с в р ш е н и глаголи, својствено им е значењето и з в р ш е н о д е ј с т в о (nomen acti), додека оние на *-ње*, *-ување* се изведуваат од н е с в р ш е н и глаголи и се карактеризираат со значењето д е ј с т в о (nomen actionis). Во случајов, значи, немаме полно совпаднување на *-ие* и *-ње* (сп. на пр. *вооружение* и *вооружување*). Сепак, примерите на *-ње* сè повеќе се здобиваат и со значењето на творбите со наставката *-ие*.

*-ие* с е з а м е н у в а с о н а с т а в к а т а *-ок*: *впечатление* (како архаизам во Речникот е изоставен) *в. впечаток*, *заклучение* (арх.) в. заклучок, *напредие* или *напредија*, *напредица* (арх.) в. напредок (схрв. *напредак*), *развитие* (арх.) в. развиток (схрв. *развитак*);

*-ие* с е з а м е н у в а с о н а с т а в к а т а *-ство*: *дејствие* в. дејство, *бездејствие* и *бездејство*, *противдејствие* (ретко) в. противдејство, *заточение* (прогонство), *наследие* в. наследство, *земјоделие* (арх.) в. земјоделство, *полјоделие* и (почесто) *полјоделство*.

Во одделни примери доаѓа до заменување на *-ие* и со наставките *-ина*, *-ица*, *-ачка* и др. Таков е случајот, на пример, со именките *содржание* (арх.) в. содржина, *послание* и *посланица*, *недоумение* в. недоумица (схрв. *недоумица*); *несогласие* и *несогласица*, *питие* (арх.) 'црkв. пијало; фраз. *јастие* и *питие*; в. пијачка, пијало'.

Приведените примери даваат, меѓу другото, да се заклучи дека постои цела скала од можности за заменување на *-ие* со други наставки со адекватно значење. Некои од овие замени се повеќе успешни, односно во духот на народниот јазик, други помалку, но речиси сите се на место. Прашање е, меѓутоа, дали има потреба од понатамошно потиснување на *-ие* во современиот македонски јазик. По сè изгледа дека повеќето од веќе затврдените примери трајно ќе останат во речникот на македонскиот јазик, а самата наставка *-ие* ќе го задржи својот архаичен и слабопродуктивен карактер.

**Наставката -ње (-ање, -ење)**. Слично на варијантните наставки *-ние* (*-ание*, *-ение*) и *-тие*, добиена е со додавање на *-је* кон глаголската придавка на *-н* (некогашен пасивен партицип од минато време), каде *нј* минале во *њ*. Од друга страна, по пат на апсорпција (метанализа), крајните вокали од основата се сфатиле како дел од наставката *-ње*, така што се добиени дериватните наставки *-ање*, *-ување* и *-ење* со кои вакви именки можат направо да се образуваат (сп. *скокање*, *молење*). Паѓа в очи притоа дека во современиот македонски јазик образувањето на именки од глаголската придавка на *-т* не станува со *-је* туку со разгледаната варијантна наставка *-ие* (в. стр. 528), што е случај и со рускиот и бугарскиот јазик. Другите словенски јазици, кои не ја познаваат споменатата наставка *-ие*, вакви именки образуваат со *-је*, при што во едни од нив завршокот *-т* останува неизменет, а во други настапува палатализација, т. е. *тј*>*ќ* (сп. слов. *petje*, *pitje*, *podjetje*, но схрв. *биће*, *пиће*, *предузеће*; пол. *zdjęcie* 'снимање; снимка', *przejęcie*, *przejście* 'премин, -ување, преод' и т. н.).

Денес наставката *-ње* (*-ање*, *-ење*) е наполно самостојна наставка со која се образуваат именки од глаголска основа независно од тоа дали даден глагол има или не глаголска придавка на *-н* (сп. на пр.: *верување*, *кашлање*, *скокање*, *баздење*, *беснеење*, *богатење*, *веселење*, *кикотење*, *одење*, *седење* итн.). Така со *-ње* (*-ање*, *-ење*) теоретски можат да се образуваат именки од секој несвршен глагол, независно од неговата *преодност* или *непреодност*. Наставката *-ње* (*-ање*, *-ење*) тука истапува како една од најраспространетите продуктивни наставки воопшто, а именките образувани со неа претставуваат посебна граматичка категорија (т. н. глаголска именка). Инаку за овој тип именки е карактеристично значењето н е с в р ш е н о д е ј с т в о кое во однос на други слични образувања обично истапува во најчист вид, т. е. со минимум апстракција

(сп. на пр.: *борење* : *борба, свирење* : *свирка*). Сепак, и тука во низа примери доаѓа до конкретизација на значењето дејство, во широка смисла на зборот, поради што ваквото значење се наречува резултативно[9]).

Распространетоста на примерите од овој вид, односно продуктивноста на *-ње* (*-ање*, *-ење*) е толку голема и очигледна што приведувањето на примери станува излишно. Сепак, за илустрација ќе приведеме некои од нив, толку повеќе што покрај основното значење честопати се развиени различни видови конкретизација. Во поглед на двете варијанти на *-ње* (*-ање* и *-ење*), треба да се одбележи дека првата (*-ање*) е застапена кај глаголите од *а*-група, а втората *-ење* кај оние од *е*- и *и*-група. На пример:

*викање, гледање, давање, добивање, додавање, играње, карање, кашлање, плакање, разбирање, раздавање, собирање, терање, тропање*; или: *бегување, учителување, чиракување*; *верување, кажување, минување, ракување*; *гибнување, голтнување, легнување, мавнување, паднување, тргнување*; *доверување, довечерување, забележување, завршување, загинување, задремување, налутување, натрупување, објавување, одржување, огледување, отстранување, преживување, прераскажување, размислување, расфрлување, скарување, споредување, уплашување, успокојување* итн.; или: *берење, греење, јадење, лажење, миење, пасење, перење, спиење*; или: *бавење* (: *се бави*), *белење*; *белеење, беснеење*; *борење, веселење, галење, делење, кадење, лепавење, молчење, постење, работење, седење, трпење, учење, фалење, шепотење* итн.

За еден дел од примерите на *-ување*, „во значењето на кои се фиксира одреден момент во редот на повторливоста"[10], е карактеристично дека, покрај примерите на *-ние*, служат за заполнување на глаголски именки од свршени глаголи (сп. „Од таксување куќа не се расипува"). Од друга страна, како што одбележивме, запазувајќи го основното значење (дејство), извесни примери придобиле и секундарно значење, т. е. кај нив настапила конкретизација на значењето дејство во поим, чин, предмет и сл., кои всушност претставуваат резултат на глаголското дејство. Таков е случајот, на пример, со следниве образувања: *барање* '1. дејство; 2. схрв. захтев; 3. побарувачка; 4. дијал. мешање', *држење* '1. дејство; 2. поведение, однесување', *жалење* '1. тагување; 2. сожалување', *женење* '1. дејство; 2. женидба, женачка' („. . ексик да е такво *женење*". МЦ, СбНУ), *имање* '1. состојба; опозитум од немање; 2. имот; 3. добиток („Со здравје му рекол на коњот, на волот. . .и на друзи многу, многу *имања*". МЦ, СбНУ), *јадење* '1. дејство; 2. она што се јаде, јадало', *ловење* '1. дејство; 2. лов („Тој е сега в гори на *ловење*". БМ), *мислење* '1. размислување (дејство); 2. убедување, уверение; 3. поглед, гледиште; 4. суд,

---

[9]) А. Белић, О грађењу глаголских именица на *-ње* и *-ће*, Наш Језик, год. I, стр. 265.

[10]) Б. Конески, Граматика на македонскиот литературен јазик, стр. 284.

оцена; 5. грижа, старање', *носење* '1. дејство; 2. облекло' („Сака ете *јадење*, сака *пиење*, *носење*". СП, КЖ), *одење* '1. дејство; 2. заминување; 3. од, начин на одење', *орање* '1. дејство; 2. орана земја, ораница', *пиење* '1. дејство; 2. пијало, пијачка; 3. арх. пушење', *потење* '1. пуштање пот; 2. замаглување (на прозорци); 3. фиг. мачење, тежок труд', *прашање* '1. дејство; 2. рус. вопрос (ми постави *прашање*); 3. проблем (национално *прашање*); 4. околност, *сакање* '1. дејство, односно состојба; 2. арх. волја („. . . да го кандисат да се предаит на царското *сакање*. . ." СбНУ); 3. дијал. љубов', *сирење* '1. дејство (потсирување на млеко); 2. млечен производ', *сомневање* '1. состојба; 2. сомнение („Вашингтон пост изразува *сомневање* во ставот на САД. . ." НМ); или: *бакнување* '1. бацување; 2. бакнеж, бацувка'.

Кај извесен број вакви образувања апстрактната нијанса превладува над значењето д е ј с т в о, што се гледа и од фактот дека во другите јазици им одговараат примери кои претставуваат а п с т р а к т н и именки, изразени со адекватни наставки или завршоци за вакви образувања. Таков е случајот, на пример, со именките од типот *доаѓање* и *поаѓање* (сп. схрв. *долазак* и *одлозак*, рус. *приход* или *приезд* и *отход*, *отъезд*, герм. *Ankunft* и *Abfahrt*), *доживување* 'схрв. доживљај', *ослободување*, *убедување* и сл. Од друга страна, за особеност на именките на *-ње*, во однос на други слични образувања, може да се земе тоа што многу од нив имаат множинска форма, на пример: *барања*, *движења*, *прашања*; *верувања*, *забележувања*, *натрупувања*, *преживувања*, *раскажувања* итн.

### Н а с т а в к а т а -ок>-ък

Во современиот македонски јазик со оваа наставка се образуваат именки од именски и придавски основи, бројни придавки, синтагми и глаголски основи. Д е ј с т в о или а п с т р а к т е н п о и м од нив означуваат оние што се изведени од глаголска основа, кои се тука предмет на разгледување. Познато е дека *-ък* првобитно се придавала на некогашните основи на *-teи* и *-tи* што минале во супин, односно глаголска придавка на *-т*, но отпосле се проширила на секоја глаголска основа. Слично на други вакви образувања, значењето д е ј с т в о (*nomen actionis*), односно и з в р ш е н о д е ј с т в о (*nomen acti*), често е придружено од к о н к р е т и з а ц и ј а или истапува како к о н к р е т и з а ц и ј а. Врската со основното значење кај одделни вакви примери е сè уште запазена, а кај други наполно изгубена. За разлика од старословенскиот јазик, каде примерите од овој вид се изведени главно од префиксирани глаголи, современиот македонски јазик познава образувања и од непрефиксирани глаголи, само што првите сепак далеку превладуваат над последниве. Меѓу образувањата од првиот и вториот тип спаѓаат, на пример, следниве именки:

*довршок* '1. довршување, крај; 2. дијал. сосипувачка', *додавок* (Б, ГД) 'додаток', *докажок* (Б, ГД) 'крај на говорењето', *заврзок* '1. заврзување на бостан и сл.; 3. време на заврзувањето; 3. в. врзулец; 4. дијал. плод', *задевок* дијал. 'заграб, преграб', *замерок*, *заорок* '1. заорување; 2. први бразди', дијал. *заплеток* '1. заплетување на чорапи; 2. она што е заплетено', *зафаток* (ретко) в. почеток, *испраток* дијал. 'испраќање', *наситок* в. наситка, *награбок* в. заграб, *повраток* (Б, ГД), *појадок* '1. појадување; 2. јадењето при појадување', *поминок* '1. в. помин; 2. живеачка', *попасок* (Б,ГД) 'пасење' („. . . ги водеше коњите на *попасок*"), *попредок* и *попретка*, *поседок* 'седенка', *прошеток* (дијал.) в. прошетка, *свршок* (ретко) в. завршок и др., спрема кои се образувани и примери од типот *напредок*, покрај *напредие*, *-ија*, *видок* в. видовиште, *трошок* (но сп. и схрв. *трошак*), *честиток* 'посета сврзана со честитање', или: *зашарок* '1. в. шарка; 2. мотив на шарка'; *цавток* дијал. в. цвет, цут.

Речиси наполно изолирано од приведените и слични примери стојат именки чијашто основа претставува коренско образување. Таков е случајот главно со следниве именки: *блесок*, *вресок*, *врисок*, *кресок*, *писок*, *плесок*, *плисок* (ретко, поет.) в. плискање („. . . кој не слушаше ништо од вревата и од *плисокот* на водата". ЃП, ДС), *прасок*, *стисок* („. . . го сети *стисокот* на неговата рака во својата". СД, ВП), *тласок* („. . . за образувањето на три слога е потребен нормално поголем издишен *тласок*". БК, Г), *тресок*, — аналогно на кои е образувано и *бацок* 'бацувка, бакнеж'.

Ако приведените примери се споредат со соодветните именки од староруският, современиот руски или полски јазик, лесно се забележува дека им одговараат коренски образувања. Ова секако ни дава право да заклучиме дека во македонскиот и соседните словенски јазици (буг. *-ък*, схрв. *-ак*, слов. *-ек*) оваа наставка во посочените примери е секундарна, т. е. веројатно настанала со вметнување на *-о-* односно буг. *-ъ-*, схрв. *-а-*, слов. *-е-*. Во прилог на едно вакво објаснување на *-ок* кај приведените примери, изгледа, зборува и тоа што повеќето претставуваат еден вид ономатопејски образувања, така што за нив е типично значењето извршено дејство (*nomen acti*). Од оваа причина упатувањето кај некои вакви примери во Речникот на образувањата со *-от* или *-ње* (сп. „*вресок* в. *врескот*" „*плесок* ретко, поет. в. плискање") не претставува најдобро решение. Од друга страна, изгледа, само гласовно совпаднување имаме во дијал. *ручок* за *ручек*.

Карактеристично за посочената група примери е дека имаат ограничена распространетост. Нови вакви примери речиси не се образуваат, што значи дека *-ок* тука истапува како слабопродуктивна наставка. Наполно подруг е случајот со првиот тип именки (од глаголска основа или глаголска придавка). Нивниот број е не само далеку поголем туку

при потреба можат да се образуваат и нови примери. Значењето дејство односно извршено дејство тука е најчесто запазено, само што во низа примери е извршена и конкретизација во апстрактен или конкретен поим, односно во предмет или лице. Продуктивноста на *-ок* тука се гледа, меѓу другото, во тоа што во литературниот јазик се затврдени и низа примери кои претставуваат новообразувања или приспособување кон вакви примери претежно од српскохрватскиот и значително поретко од бугарскиот, односно рускиот јазик. Меѓу ваквите образувања спаѓаат, на пример, следниве именки:

*впечаток* (за буг. односно рус. *впечатление*), *заклучок*, *исклучок*; или: *завршок* (апстр. и конкр. значење), *свршок* (ретко) в. завршок, *прекршок* (за схрв. *прекршај*), *пронајдок* (схрв. *проналазак*), *расудок* (буг. *разсъдък*, рус. *рассудок*), *предрасудок*, *недостаток*, *погодок* (: схрв. *погодак*), *упадок*: или *додаток*, *задаток* в. задача, *завршеток* (ретко) в. крај, *надоместок*, *издаток* (: схрв. *издатак*), *остаток*, *податок*, *придаток*, *развиток*, *зачеток* '1. почеток; 2. ембрион', *начеток* в. наченка, *почеток*; или *губиток* (:схрв. *губитак*), *опоравок* (: схвр. *опоравак*); или: *упадок*, *утрошок* (: схрв. *утрошак*), *учинок* (работа по *учинок*); или: *изостанок* (: схрв. *изостанак*), *настанок* (схрв. *постанак*), *опстанок* (: схвр. *опстанак*), *состанок*; или: *одблесок*, *проблесок*, *натисок*, *притисок*; или *поднесок* (: схрв. *поднесак*) и др.

Во извесен број примери значењето дејство, односно извршено дејство, минало на предметот, лицето или местото сврзано со такво дејство. И тука меѓу ваквите именки има стари и понови образувања, при што извесни примери претставуваат заемки од соседните словенски јазици, приспособени кон нивниот македонски гласеж.

На пример:

*запредок* (Б, ГД) 'дрвеното колце на дното од вретеното', *заколок* дијал. 'местото на грклан от каде што се става ножот при колење', *избирок* 'она што останало при избирање; шкарт', *изблувок* (дијал.), *изварок* = изварка, *изјаловок*, *изметок*, *износок* 'малечко деформирано јајце', *исцедок*, *маток* '1. матеж, матежина; 2. сматок', *наврзок* в. наврзалка, дијал. *наплеток* или *наплиток* („. . . ја меркаше бујната коса, расплетувајќи ги *наплитоците*". ЦМ, Л) 'плетенка, *-ица*', *нарасток*, *нагребок*, *опинок*, *отпадок*, *пабирок*, *подарок*, *подварок*, *подјадок* или *подручок* в. појадок, *поплеток* (дијал.) в. плетенка, -ица, *последок*, *постилок*, *потурок* (Мариовско) 'вид јанија', *преврзок* 'украс на главата; наставка за ракав', *прошарок* 'грозд со понекое зрело зрно', дијал. *раздавок* 'јадење што служи при раздавање на задушница', *свијок* или *свиок*, *сматок*, *целивок* 'пари што невестата ги добива при целивање рака', *угарок*

или *уīарка*, како и примерите *добиток* 'жива стока', *завиток* (Б, ГД), *јаток* или дијал. *вътοк* 'конецот што се ткае во основата'.

Понови образувања или приспосубувања кон соодветни именки, предимно од српскохрватскиот јазик, претставуваат, на пример, следниве творби:

*зародок* (: схрв. *заметак* 'ембрион'), *извадок*, *извлечок* (фрагмент), *изрезок*, *израсток*, *исечок*, *отсечок*, *огризок* (: схрв. *огризак*), *летοк* (: схрв. *летак*), *опушок* (: схрв. *опушак*), *отпечаток* (буг. *отпечатък*, рус. *отпечаток*), *приклучок* (: схвр. *прикључак*, сп. „ќе отпочне монтирање на *приклучок* на автоматската централа". НМ), *слепуток* в. слепок (: схрв. *слепак*), *свиток* (: схрв. *свитак*) в. свивка, *список*, *данок* и др.

Лице сврзано со глаголското дејство: *дородок* (дијал.) 'последно родено дете', *истресок*, *збиток* 'набиен човек', *печок*, *спечок* или *упечок* 'спечено суштество'.

Кај последниве именки глаголското дејство во голема мера преминува во својство карактеристично за дадено лице, и тоа со елементи на експресивност. Покрај приведените образувања-но без секаква експресивност, ваму спаѓа и литературната за, емка *сведок* која се надоврзува на стсл. *съвѣдокъ*, покрај *съвѣдѣтель*.

Од сето изнесено за примерите на *-ок* со апстрактно и конкретизирано значење, во широка смисла на зборот, излегува дека *-ок* истапува како распространета и продуктивна наставка пред сè кај именки образувани од префиксирани глаголи (тип. *пронајдок*). Ова секако не значи дека другите образувања се ретки или необични за современиот македонски јазик, туку само тоа дека *-ок* како најпродуктивна истапува имено кај споменатите образувања. Во однос на другите наставки со вакво значење, *-ок* најблиску стои до наставките *-ка* и *-ње*. Дублетните форми со овие две наставки или упатувањето на *-ка* сепак не преставува честа појава. За примерите со напоредна употреба или заменување со наставката *-ка* (в. стр. 542).

### Наставката -ка (<псл. -ъка или -ъка

Со поголема или помала распространетост претставува општословенска наставка. Како мошне распространета истапува уште во старословенскиот јазик, а уште почеста е во современиот јазик, бидејќи покрај старите значења, кои се главно запазени, придобила и некои нови. За понова особеност кај неа треба секако да се земе и тоа дека е застапена во повеќе сложени наставки (сп. *-алка*, *-анка -арка*, *-ачка*, *-инка*, *-ичка*, *-ушка*). Денес со неа се образуваат именки од именска, придавска и глаголска основа, како и од одделни синтагми. Тука се задржуваме на оние што се образувани од глаголска основа.

Именките образувани на овој начин спаѓаат меѓу најчестите образувања со оваа наставка воопшто. Основно при нив е значењето дејство (*nomen actionis*) или извршено дејство (*nomen acti*). Овие две основни значења кај примерите на *-ка* не зависат секогаш од тоа дали глаголот од кој е образувана именката е непрефигиран или префигиран туку само од глаголскиот вид (несвршен или свршен), бидејќи несвршени глаголи имаме непрефиксирани и префиксирани (сп. се *йросева*), а свршени исто така префиксирани и непрефиксирани (*ойрости*, *враши*). Од овие причини делењето на ваквите именки на непрефигирани — со значењето несвршено дејство и префигирани — со значењето свршено дејство, како што тоа за полскиот јазик го прави проф. *Дорошевски*[11], за повеќето современи словенски јазици нема практично значење.

Слично на примери со други вакви наставки, значењето дејство (несвршено или свршено) во низа примери се конкретизирало, во широка смисла на зборот. Воопшто во однос на именките со наставката *-ње* (*-ие*), за примерите на *-ка* е карактеристично дека имаат послабо изразена глаголност. Сепак и тука не се ретки случаите кога, покрај поновото, т. е. конкретизираното значење, се пази и старото, основното значење, на пример: *гоштавка* '1. гозба, гоштавање; 2. она со што се гоштава', '*бацувка* '1. бакнување, бацување; 2. бакнеж' и др. Конкретизацијата на основното значење (дејство или извршено дејство) кај низа примери е веќе наполно извршена, а кај некои сѐ уште претставува процес. Фактот дека во Речникот основното значење кај ваквите примери сосем ретко се одбележува, мислам, се објаснува со тоа што конкретизираното значење во голема мера го потиснало основното. Од друга страна, паѓа в очи дека обележувањето дејство или резултат на глаголското дејство кај примерите на *-ка* е особено распространето во полскиот јазик, додека во јужнословенските јазици истата функција почесто ја имаат наставките *-ње*, *-ба*, *-еж* и др.

Во поглед на образувањето, примерите на *-ка* тука можат да се поделат на две групи: а) именки на *-ка* образувани непосредно од глаголска основа и б) именки на *-ка* образувани од глаголската придавка на *-н* или *-ш*. Двеве групи именки во однос на значењето обично не се разликуваат меѓу себе, т. е. и за едните и за другите е карактеристично значењето дејство, односно извршено дејство, кое од своја страна, слично на други вакви образувања, најчесто е придружено од конкретизација. Од друга страна, за одбележување е, освен тоа, дека секундарното, односно отпослежното значење (т. е. конкретизацијата) во поголем број примери превладува или наполно го потиснало основното значење. Во современиот македонски јазик спомнатите две групи примери ја имаат следнава застапеност и особености.

а) Именки на *-ка* образувани непосредно од глаголска основа. Образувањето на вакивте примери станува

---

[11]) Monografje słowotwórcze, PF, t. 13, стр. 64—65.

од префиксирани и непрефиксирани глаголи, само што примерите образувани од првите (префиксираните) далеку превладуваат над оние што се образувани од вториот тип глаголи (непрефиксираните). Зависно од тоа дали значењето дејство, односно извршено дејство, сè уште се пази или е веќе наполно изгубено (кај извесни примери можело и да изостане), именките од овој вид можеме да ги поделиме на две подгрупи: $а_1$) примери каде значењето дејство или извршено дејство е, повеќе или помалку, запазено и $а_2$) примери во кои значењето дејство или извршено дејство главно отсуствува:

а) Примери во кои првобитното значење дејство или извршено дејство сè уште не е наполно избледено. За именките од овој тип е карактеристично дека покрај значењето дејство, односно извршено дејство, често обележуваат и конкретни поими или предмети, на пример:

*бацувка* 'бацување или бакнување; 2. бакнеж', *венчавка* 'венчање, свадба', *гоштавка*, *дремка* 'дремеж, дремуцкање', *милувка* 'милување', *плачка* (разг.) в. плачење („и тогаш пак имаше *плачки*, дома"; или во изразот: од *играчка плачка* станува), *пљачка* '1. пљачкање, грабеж, разбојништво; 2. плен', *свирка* '1. свирење (Свадба без *свирка* не бидува); 2. направа за свирење', *шпотка* '1. шпотање; 2. прекар; или: *вратка*, *прошка* (сп. моли за *прошка*), но *Прочка* (празник);

или: *задршка* 'задржување, застој', *издршка* '1. издржавање; 2. трошкови сврзани со издржавањето', *подршка*, *закуска* '1. закусување; 2. јадењето при закусување', *застанка* („. . . под услов да нема *застанка* меѓу двата збора. . ." БК, Г), *извивка* („. . . ја натера да ги почувствува болните *извивки* на песната". СД, ВП), *најаска* („. . . и од риба *најаска* нема — колку да јадеш риба, па си гладен". ТЕ, СбНУ), *набавка* '1. набавување; 2. набавен предмет', *оставка* '1. напуштање на работното место; 2. писмена изјава за напуштање на работното место', *поправка*, *преправка* 'преправање, преиначување', *прикривка*, *притурка* („И долго останаа да го прекажуваат случајот со *притурки* и *отурки*". ЈЛ, П), *прозевка* 'прозевање, зев', *прозивка* (ретко) в. прозив, *раставка* в. разделба, *попретка и попредок*, *почивка* и *починка*, *-ок*, *наручка*, *преправка*, *препирка*, *прошетка* или дијал. *рашетка*.

б) Примери во кои значењето дејство, односно извршено дејство, е денес избледено или наполно изгубено. Во случајов, значи, настапила конкретизација на основното значење во апстрактен, апстрактно-конкретен или конкретен поим. Меѓу ваквите именки спаѓаат, на пример, следниве образувања:

$б_1$) Апстрактни или апстрактно-конкретни поими: *вратка*, *гатка* или *гачка* '1. прикаска; 2. гатанка,

загатка', *глетка, грешка, клопка, пречка* (апстр. и конкр. значење), *случка, сметка* (апстр. и конкр. значење), *смешка, сплетка, станка* в. запир, пауза, *честитка* (апстр. и конкр. значење); или *воздишка, издишка, оддишка* в. оддив, *предишка, погрешка, закачка*; *насмевка, настинка, подмамка* („Марко си загина јунаштината и со хитрост и со *подмамка* наделвеше другите јунаци, како Гина, Груица и др." БМ), *подршка, поправка, прикаска, порачка* (апстр. и конкр. значење) — непрефиксираниот глагол е изгубен, но веројатна трага од него се пази во нар. творештво (сп. на пр. *Рачај, порачај,* ах, младо либе).

Со ваква нијанса во значењето именките од овој вид се особено чести и типични во литературниот јазик, каде се застапени и следниве образувања, дел од кои претставуваат заемки од бугарскиот, односно рускиот јазик:

*добивка, придобивка, загатка, одгатка,* (*за*)*белешка, прибелешка, занимавка, издршка* (сп. рус. *издержки*), *исправка, обврска, обиколка* (буг. *обиколка*), *отстапка* (буг. *отсъпка*), *постапка* (буг. *постъпка*), *оценка* (буг. *оценка*), *преоценка, преписка* 'размена на писма', *прецєнка, придобивка, проверка, пресметка, претсметка, ставка, преставка* (схрв. *представка*), *претпоставка* (схрв. *претпоставка*), *станка* книж. в. запир, пауза; или: *заработка* (рус. *заработок*), *изработка* (буг. *изработка*), *обработка, преработка, разработка, соработка* (но буг. *сътрудничество*); или *бомбардировка* (разг. арх.), *командировка* (буг. и рус. *командировка*), *опстановка* (буг. и рус. *обстановка*), *подготовка, постановка, трактовка, уравниловка, формулировка* и сл.

Најголем дел од последните примери претставуваат литературни заемки од бугарскиот, односно рускиот јазик, спрема кои се образувани и именки од типот *обосновка, паковка* (сп. „лошата *паковка* на производите" НМ), *школовка.*

б$_2$) Конкретни поими, предмети и сл.:

*боска* или *цицка, бришка* 'крпа за бришење', *витка, вртешка* или *вртелешка, вртушка, голтка, даровка* 'крпа за дарување', *делутка* в. деланка, *дршка, жмирка* 'пршка', *затка, збирка* (сп. и *стихозбирка*), *каниска* (БМ) 'јадење со кое се кани за на гости', *китка* (: *кити*), *лејка, матка* (дијал.) 'маткач кај бутинот', *мивка, плунка, пратка, пупка, раска* (< *раси*), *реска* в. рецка, *ронка, смутка* в. сматок, *стапка, трепка* (клепка), дијал. *цапка* 'вино или ракија што останува на дното од бурето или бочвата', *црпка, шарка, штипка*; или: *забратка* (< *забради*), *запршка, зарешка, засечка* в. зарешка, *изварка, пребратка* (поретко) в. забратка, *завивка, залагушка* 'вид играчка', *навивка, обвивка, повивка, наставка, одливка, напивка, попивка, покривка, прекривка, нашивка,*

*опшивка, смивка* в. помија, *наметка, подвеска, подлошка, поклопка, преклопка* и *преклопница, поситка* дијал. и *посипалка* 'кација', *постилка, пострушка, поточока* или *доточка* дијал. 'последна ракија', *прозирка*.

Спрема приведените и слични примери во литературниот јазик се затврдени и следниве образувања: *запирка, исечка* (схрв. *исечак*), *отсечка, одломка* (схрв. *одломак*), *наставка, придавка* (грам.), *подметка* (: схрв. *подметач*), *составка, состојка* (: схрв. *састојак*) и др.

б) Именки образувани од глаголската придавка на *-н* или *-т*. Во споредба со разгледаните именки, примерите од овој вид имаат далеку послаба распространетост, и тоа главно оние што се образувани од глаголската придавка на *-н*, додека именките од глаголската придавка на *-т* се застапени сè на сè со две именки — *битка* 'бој' и *витка* 'крај од зелник, пита'. Од друга страна, значењето дејство, односно извршено дејство, тука е сосем ретко запазено. Единствена трага од него се пази главно во именките *наченка, поседенка, преденка, битка.* Конкретизацијата тука речиси наполно превладува над основното значење, така што ваквите именки обично означуваат конкретен предмет или поим, на пример:

*валанка* '1. капа направена од сукно; 2. горна облека', *гризанка* (дијал.), *деланка, писанка* (разг.) в. тетратка, *пишанка* и *пишарка* 'црта, линија', *плуканка* и (почесто) *плуканица, препашанка* дијал. 'вид тиква', *пуканка, резанка* 'резен диња, лубеница и сл.', *сметанка, цртанка* (схрв. *цртанка*), *читанка* (схрв. *читанка*); *гатанка, игранка* (схрв. *игранка*; или:

*везенка* 'вид диња, пиперка со напречни рески', *дробенка* 'парче месо во јадењето', *луштенка* в. *лупешка, печенка* 'вид тиква', *плетенка* в. плетеница, *ставенка* в. става 2., спрема кои во литературниот јазик се образувани примерите *изведенка, крашенка, прашанка* (сп. *гатанки* и *прашанки*).

Во одделни, изолирани примери значењето дејство минало на лицето на кое се врши дејството. Таков е случајот главно со именките *држанка* 'незаконска жена', *служанка* (книж. арх.) в. слугинка.

Од изнесеното за именките на *-ка* се гледа дека меѓу нив најголема распространетост имаат оние од типот *наситка, поправка, притурка* и особено оние што истапуваат со конкретизирано значење — во широка смисла на зборот, дел од кои претставуваат литературни творби или заемки (сп. *застанка, препправка, одгатка, исечка, одломка, придобивка, соработка* итн.). Наставката *-ка* тука има допирни точки главно со наставките *-ње, -ок, -алка.* Напоредна употреба се забележува, на пример, кај следниве образувања:

*-ок* и *-ка*: *наси̅ток* в. наситка, *ӣоседок* и *седенка*, *ӣоӣредок* и *ӣоӣре̅тка*, *ӣроше̅ток* и *ӣроше̅тка*, *наче̅ток* в. наченка, *доби̅ток* (разг. арх.) и *добивка*, *добив*, *изварок* (дијал.) и *изварка*, *сви̅ток* в. *свивка*, *уѓарок* и *уѓарка*; *-ка* и *-алка*: *ӣорачка* и дијал. *ӣорачуалка*, *ӣосиӣка* (дијал.) и *ӣосиӣалка*; *-ка* и *-ица*: конкр. *ӣле̅тенка* и *ӣле̅теница*, *ӣреклоӣка* и *ӣреклоӣница* (сп. и *беѓанка* и *беѓаница*).

### Наставките -ало и -ило

Претставуваат деривати на наставката *-ло* кои се добиени на тој начин што вокалот на кој свршуваат глаголските основи (*-а* и *-и*) по пат на апсорпција (метанализа) се сфатил како дел од наставката *-ло*. Така, од примери како што се *ѓраба* + *-ло* > *ѓрабало*, *ко̅ти* + *-ло* > *ко̅тило* *-ало* и *-ило* се изделиле како одделни наставки со кои се образуваат именки и од други основи (сп. *вршало*, *јадало*, *женало* итн.), додека со *-ило* ваквите примери се изведуваат предимно од глаголите на *и*-група (*бесило*, *венчило*, *женило*, *ӣокрај женало*). Освен *-ало* и *-ило*, познат е и дериватот *-ело* кој, за разлика од првите два, е застапен сосем ретко, главно во примерите *видело* '1. светлост; 2. фиг.; 3. очен вид („. . . ич малку по двесте лири од село зеде, господ *виделото* да му го земе". СП, ТП); 4. дијал. гас, петролеј', *седело*, покрај *седало*.

Дериватите *-ало* и *-ило* тука, значи, ја заменуваат наставката *-ло*, кое меѓу нив довело и до извесна диференцијација во употребата, што е случај и при други наставки. Самите наставки *-ало* и *-ило*, меѓутоа, се разликуваат меѓу себе главно во тоа што кај одделни значења е почеста *-ало*, при други— *-ило*. Кај извесен број примери притоа се забележува колебање односно напоредност во употребата, за кое најдобра илустрација даваат народните говори. Таков е случајот, на пример, со именките: *бесало* и *бесило*, *женало* и *женило*, *мажало* и *мажило*, *све̅тало* и *све̅тило* и др. Макар што меѓу нив не е извршена диференцијација од овој вид или сл., сепак, се забележува дека во најголем број примери, и тоа кај сите значења, не е можно произволно заменување, што значи дека имаат главно затврдена употреба. Во современиот јазик овие две наставки истапуваат со следниве значења: а) н а п р а в а или п р е д м е т со кој с врши глаголското дејство, б) в р ш и т е л на глаголското дејство, в) д е ј с т в о или п р е д м е т на дејството и г) м е с т о каде што се врши глаголското дејство.

Оставајќи го настрана теоретското прашање кое од приведените значења е основно[12]), за кое постојат различни мислења, тука се ограничуваме на разгледувањето на значењто д е ј с т в о, односно а п с т р а к т е н п о и м или п р е д м е т на глаголското дејство. Именките од овој вид се образуваат од несвршени глаголи, така што *-ало* и *-ило* во поглед на значењето стојат мошне блиску до именките со наставката *-ње*, макар што и оддалеку ја немаат нивната распространетост. Слично

---

[12]) J. W. D o r o s z e w s k i, Monografje słowotwórcze, PF, t. 14, стр. 45 — 48.

на именките со веќе разгледаните наставки, за примерите на *-ало* и *-ило* е исто така карактеристично дека значењето дејство минува во апстрактен поим или пак се конкретизира во предмет со кој се врши глаголското дејство или нешто поретко во место каде што станува дејството (сп. разг. *купувало* '1. купувачка; 2. она со што се купува, т. е. пари'; *котило* '1. котење; 2. место каде што се котат животни). Понатамошен стадиум во изделувањето, односно осамостојувањето на второво значење претставува прекинување на врската со првото (т. е. со значењето дејство).

Во случајов не смее, меѓутоа, да се одмине фактот дека значењето предмет со кој се врши глаголското дејство има допирни точки со значењето направа (nomen instrumenti) и дека во доста примери овие значења слабо се разликуваат меѓу себе, така што значењето предмет можело во одделни примери да се развие и затврди преку значењето направа. Од друга страна, забележливо е исто така дека во примери кои покрај дејство означуваат и предмет на глаголското дејство е чест случајот да превладува второто значење, кое очигледно го потиснува првото (основното). Во современиот јазик меѓу образувањата со значењето дејство, дејство и предмет на дејството, односно поим или предмет, спаѓаат, на пример, следниве именки:

**-ало**: *вршало* '1. дијал. вршење; 2. место в река каде што се става кош за фаќање риба', *грабало* нар. '1. грабење, пљачкање; 2. грабеж, пљачка', *женало* нар. 'женење, женачка' („*Женалото* е уште кај нас така". ИС, ВЛ), *жнијало* 'жниење, жнеење' („. . . да се ослободат од полската работа, отпрвин од *жнијалото*, а потоа од *вршалото*". ИС, ВЛ), *јадало* или вулг. *кркало*, *лапало* '1. јадење (дејство); 2. она што е за јадење', *купувало* '1. купувачка; 2. она со кое се купува (т.е. пари), *носало* 'алишта' („После овде со шиењето дојдуваше до *јадало*, *носало*, кои тешко се најдуваа за пари". ИС, ВЛ), *обувало* 'она што служи за обување' (чорапи, крпи, чевли), *објало* или мн. *објала* 'завивки, навои на нозете кога се обуени во опинци', *перало* '1. она што се пере; 2. в. пералиште', *пијало* 'пијачка, пијалок', *помагало* '1. помагање („Не само со тепање аги, ами и со друго *помагало*". СП, ТП); 2. дополнителен учебник; 3. направа за подобра обука или настава', *раѓало* '1. раѓање; 2. она што се родило', *шетало* дијал. 'шетање („Од неа не барај ни *перало*, ни *предало*, ни *носало*, кажи ѝ само *спијало*, *јадало* и *шетало*". *Б. Видоески*, За образувањата на *-иво* и *-ило*. МЈ, год. IV, стр. 6—7).

Освен кај некои од приведените примери, полна конкретизација на глаголското дејство во поим или предмет настапила кај именките: *сеќавало*, *текнувало*, *умирало*; или: *везало*, *вишало* (Гевгелиско, Т) 'грозд', *плетало*, *фрфало* дијал. 'вид детска играчка' и др.

**-ило**: *бесило* 'бесење, бесилка' (сп. „Тебе те носат на *венчило*, а пак мене на *бесило*", нар. песна), *бунило* 'бладање' („. . . трескаво гракање по беспатицата на несвеста и *бунилото*". ЈБ, ЛП), *венчило* или *венчало* '1. венчање, венчавка, брак; 2. дел од покривот', *женило* или *женало* 'женење, женачка', *јагнило* '1. јагнење; 2. време, на јагнење', *квачило* дијал. '1. квачење; 2. пилиња од една квачка, т. е. истовремено исквачени' („. . . оти се тепаа вражињата така до раскрвавување и уште бидејќи и од едно *квачило*". СП, КЖ), *котило* '1. нар. котење; 2. сој, раса; 3. место каде што се котат глувци, змии, зајаци и др. животни', *кучило* презр. 'котило' („. . .дека онаа „орјатка" ќе окучи некое *кучило* на свет и. . ." СП, КЖ), *мажило* в. мажало, *патило* '1. страдање, мака; 2. в. паталец' („Не прашај старо (*старило*), прашај *патило*", нар. пог.), *пилило* '1. пилиња што се истовремено испилени од дадена квачка; 2. фиг. сој, род, раса', *прасило* '1. прасење; 2. прасиња од едно прасило; 3. фиг. род, раса', *тегилило* и *тегло* 'страдање, мака'.

Кај еден дел од овие образувања исто така настапила полна конкретизација, односно одделување од значењето д е ј с т в о. Таков е случајот, на пример, со именките: *мажило*, *мерило* лит., *патило*, *тегилило* („. . . да се ослободи од амалското *тегилило*". ЈЛ, П); или: *вешило* дијал 'низа од 20 до 30 кочани пченка', *вртило* дијал. 'вид детска игра', *гаврило* дијал. 'предмет или лице кое служи за гаврење (подбивање)', *пушило* разг. 'тутун', *солило* '1. солена вода во која се чува сирење и др.; 2. место каде што добитокот лиже сол'.

Споредени со именките на *-ње* или *-ба*, *-еж* и сл., образувањата на *-ало*, *-ило* со ова значење се, општо земено, значително послабо распространети. Од друга страна, за нив е исто така карактеристично дека се застапени предимно во народното творештво, народните говори и нешто послабо во разговорниот јазик (сп. примери од типот *женило* — машко *патило*; или: „Стара мајко, *старило* немала, Ни *старило* ни пак *умирало*", нар. песна). Во случајов одбележување бара фактот дека *-ало* и *-ило* истапуваат и со други значења кои се притоа пораспространети и потипични за нив. Ова се секако главните причини што образувањата од овој вид, како во однос на другите значења на *-ало*, *-ило* така и во однос на другите наставки со вакво значење, во литературниот јазик имаат доста ограничена распространетост, при што нови образувања обично изостануваат. Само така може да се објасни фактот дека многу вакви образувања не нашле место во Речникот или пак се означени со арх. или дијал.

Н а с т а в к и т е *-алка* и *-илка.* Во ограничен број примери, предимно дијалектизми, кон *-ало* и *-ило* се придава наставката *-ка*, со која во случајов се засилува значењето д е ј с т в о. Тука спаѓаат, на пример, следниве образувања:

*венчувалка* (Делчевско) 'венчавка', *ībалка* дијал. 'гибање, гибачка', *йатилка* дијал. 'патило', *зайлашуалка* дијал. 'заплашувачка', *йорачувалка* дијал. 'порачка' („. . . та го пуштил на панаир, ама со големи *йорачуалки* и *зайлашуалки*". МЦ, СбНУ); или *īорчилка* дијал. 'горчило, горчина'.

### Наставката -от < -отъ и -ътъ

Од некогашните четири варијанти на оваа наставка „*-eto*, *-oto*, *-ъto* и *-ьto*[13]) современите словенски јазици обично задржале една од нив. Македонскиот јазик во случајов ја има наставката *-оū* (< *-оūъ* и *ъūъ*), која се проширила и за сметка на *-еū* (< *-еūъ* и *-ьūъ*), така што единствена трага од последнава се согледува во именката *ūреūеū*. Именките на *-оū* се изведуваат од основи кои претставуваат предимно корени што означуваат подражавање на природни звуци. Основно кај ваквите именки се јавува значењето дејство (*nomen actionis*). Во однос на други слични именки, образувањата на *-оū* обично истакнуваат извесно повторување на дејството, што во случајов доведува до поголем интензитет при него, на пример: *вриськоū* : *врисок*, *ūискоū* : *ūисок* итн.

Во македонскиот јазик, како и во другите словенски јазици, именките од овој вид немаат некоја голема распространетост. Ова се должи главно на фактот дека основите од кои се образуваат ваквите именки претставуваат корени што обележуваат подражавање на природни звуци. Бидејќи нивниот број во јазикот е главно ограничен, образувањето на нови примери, се разбира, станува сосем ретко. Меѓу именките од овој вид можат да се приведат, на пример, следниве образувања:

*блекоū* 'блека, блекање на овци', *блескоū* 'блескотење, блесок, сјај', *блискоū* в. блескот, *болскоū*, *викоū* 'вик, викање', *врескоū* 'врисок, пискот, лелек', *врискоū* (дијал.) в. врескот, *īломоū* в. ломот, *īракоū* 'гракање', *īрīоū* в. гргор, *īрмоū* в. грмеж, *īрохоū* (книж.) '1. в. трескот; 2. гласно, силно смеење', *екоū* 'ек, одек' („. . . тоа бучење можеби прилегаше повеќе само на *екоū* од ѕунење. . .". ДС, ОС), *ждриніоū* 'ждринготење, ѕвек', *ѕвекоū* 'ѕвек', *кикоū* 'кикотење', *клокоū* 'клокотење', *клойоū* 'клопотење', *крцкоū* („. . . со празни очи и полна уста *крцкоū*. . .". СЈ, ЛК), *лиūоū* 'липање, плачење' („. . . не можам . . . извика низ сподавен *лиūоū*". ЈБ, ЛП), *ломоū* 'ломотење', *молскоū* 'блескот, секање на молња', *ūискоū* 'пискање, врисок'(„ *Пискоūи* се слушаа од Галичник во Река". ЃП, С), *ūлискоū* (поет.) в. плискање, *ūлускоū* 'тресок, тропот, тропање' („Што е *ūљускоū* во гора зелена. . .". БМ), *ūраскоū* дијал. 'трескот', *ūрūоū* 'прпотење, прпорење', *ūрскоū* в. прскање („. . . последниот *кикоū* на машинките се рас-

---

[13]) W. Vondrák, Vergleichende slavische Grammatik, стр. 584, 585.

прсна во силен *ūрскоū*. . .". СЈ, ДМ), *ūукоū* („. . . во *иукоūоū* на биткаta. . .". ДС, ОС), *'рскоū* („Рупнаа тапаните в жабарските дворови, се разиграа сватоите, тука така, *'рскоū* и *ūукоū* одело во куќата на жабарот". МЦ, СбНУ), *ūоūоū* 'шум од тешки чекори' в. тупот, *ūрескоū*, *ūроūоū* '1. тресок, тропање на кола и сл.; 2. топот', *ūуūоū* 'тупотење на нозе', *цвркоū* 'цврготење, цврчење на птици', *цркоū* („Веќе појасно допираат и гласови од реката, смеа, *цркоū*". ЈБ, ЛФ), *чкрбоū* 'чкрботење' („. . . се слушаше само мињорниот *шеūоū* на радиото, а потоа женски *ūисок* и *чкрбоū* на чекори по скалите". ДС, ОС), *шеūоū*, *шумоū* 'шумотење', *шушкоū* („. . . и од неговиот глас, грлен, налеан како *шушкоū* на набабрен глас. . ." ЦМ, Л).

Кон образувањата од овој вид изгледа се однесуваат и именките *скокоū* и *соūоū* 'голем извор' (конкретизација на глаголското дејство), при што втората е запазена само како н а з и в за место. Од друга страна, од образувања со ваква основа *-оū* минала и на примери со други основи од типот *мрсоū* 'мрсотија', *ūроскоū* и сл. или пак има подруго потекло (сп. *живоū*).

Како заклучок за образувањата на *-оū* треба да се одбележи дека, иако истапуваат со ограничена распространетост, имаат доста честа употреба во јазикот, при што не се ретки и во уметничката литература, кое секако се објаснува со нивната образност и посебна нијанса на значењето д е ј с т в о. При обид за превод, ваквите именки обично се предаваат со наставките *-ок*, *-ње*, сосем ретко *-еж* или пак со бессуфиксно образување.

### Н а с т а в к а т а < -ъство

Освен во примери со именска и придавска основа, оваа наставка е застапена и во извесен број образувања изведени од глаголска основа, кои истапуваат со значењето д е ј с т в о, односно а п с т р а к т е н поим. Со оглед на тоа дека примери од овој вид се среќаваат и во старословенски текстови (сп. на пр.: *běgstvo*, *dějьstvo*, *ubijьstvo*), може да се извади заклучок дека ова значење кај именките на *-сūво* е старо. Во Речникот на современиот македонски јазик ваквите образувања се застапени главно со следниве примери (кои се изведени направо од глаголската основа или од глаголската придавка на *-н* или *-ū*):

*беīсūво*, *водсūво* (сп. и *книīоводсūво*, *ūроизводсūво*, *раководсūво*, *смеūководсūво*), *īосūодсūво*, *дејсūво* (*бездејсūво*, *воздејсūво*, *злодејсūво*, *ūроūивдејсūво*, *содејсūво*), *наследсūво* 'наследие', *ūосредсūво*, *расūројсūво*, *ūреусūројсūво*, *усūројсūво* (: буг. одн. рус. *растройство*, *устройство*), *родсūво* '1. роднински врски, в. роднинство; 2. в. сродство', *рождесūво* црк. (*Рождесūво* Христово), *убисūво* (*самоубисūво* и др.), *уūаūсūво* (: схрв. *уūуūсūво*), *учесūво* (*неучесūво*, *соучесūво*); или: *ūворешūво*, *чувсūво* (*самочув-*

*ство, претчувство, сочувство)* — глаголот од кој е изведена се пази во рус. *чуять*, пол. czuć; или: *дрводелство, земјоделство, каменоделство, полјоделство, ракоделство* '1. рачен труд, предимно женски; 2. предмет изработен рачно', *коњоѓојство, свињоѓојство* (: схрв. *коњогојство, свињогојство*), *човекојадство, човекоубиство, шеѓобиство*; *кусоѓледство*, покрај *кусоѓледост, самофалство*; или: *изѓнанство, пијанство, посланство* (: схрв. *посланство*), *проклетство*.

Дел од приведените примери претставуваат литературни творби или заемки од српскохрватскиот и бугарскиот литературен јазик. Општо земено, образувањата од овој вид имаат доста честа употреба, но нивната распространетост е очигледно ограничена. Тоа доаѓа главно оттаму што за именките на *-ство* (*-штво*) е покарактеристично и почесто значењето с в о ј с т в о (именки изведени од именска и придавска основа), додека со значењето д е ј с т в о или к о н к р е т и з а ц и ј а на д е ј с т в о т о сретнуваат конкуренција кај образувања со други наставки од овој вид.

**Наставката -ица и дериватите**
**-авица (-евица), -лица и -ница (-аница)**

Образувањата на *-ица* со значењето д е ј с т в о, односно и з в р ш е н о д е ј с т в о или а п с т р а к т е н п о и м, се застапени главно во следниве неколку примери: *ѓрвалица* в. мешаница, *измислица* (лит.), *кашлица* (= схрв. *кашаљ*), *последица* (лит. (: схрв. *последица*), *проѕевица* дијал. в. проѕевка, *пукница* дијал. 'голем глад'. Поголема распространетост на образувањата од овој вид својствена им е на дериватите на *-ица*, особено на *-ница*.

**Наставката** *-авица* (дијал. *-ајца*) претставува дериват на *-ица*, добиен по метанализа на *-а* од глаголската основа, при што меѓу *-а* и *-ица* (т. е. во интервокална позиција) се развил звукот *в* како протетичен глас, кој од своја страна во западномакедонските говори во ваква позиција се губи, така што *-авица* минува во *-ајца* (сп. на пр.: *ждриѓа* + *-ица*>*ждриѓавица*). Во одделни примери *-авица* сепак можела да настане и преку именките на *-ава* (сп. *бучава* + *-ица* < *бучавица*). Од вакви примери *-авица* отпосле се изделила како одделна наставка која минала и на други основи (сп. *блујавица, капавица* и др.).

Кај образувањата на *-авица* се изделуваат следниве две значења: а) в р ш и т е л на глаголското дејство (*пијавица*) и б) *ѓ л а ѓ о л с к о* д е ј с т в о (*икавица* 'икање'). Второто значење, кое е тука предмет на разгледување, во најголем број примери е обично конкретизирано, така што именките од овој вид најчесто означуваат а п с т р а к т н и или к о н к р е т н и п о и м и, а некои од нив истовремено конкретен и апстрактен поим (сп. *жеѓавица* и др.). С о или б е з основното значење (дејство), можат да се приведат, на пример, следниве именки:

*бучавица* и *бучава*, *ḡрвалавица* в. мешаница, *ḡрмавица* в. грмотевица, *ḡрḡоѿавица* 'тресок, стрелба', *ежавица* дијал. 'ежавење, морници', *ждриḡавица* 'ждригање', *жеḡавица* 1. жегање, бодеж; 2. инсект сличен на мравката', *икавица* в. икање, *клоḡоѿавица* 'клопот', *молскавица* в. секавица, светкавица', *ѿеḡавиц̄а* и *ḡроѿеḡавица* 'протегање со прозевка', *'ркавица* ''ркање, звуците при 'ркање', *ѿр̄икавица*; *бабоѿевица* в. баботење, *ḡрмоѿевица* 'грмеж'; или:

*врекавица* 'козја болест', *дрскавица*, *кивавица*, *клечавица* разг. 'срдешница, срчка', *јадајца* дијал. 'шуга', *ḡадавица* или дијал. *ḡаѓајца* 'епилепсија', *рикавица* 'магаречка кашлица'; или: *блвавица* дијал. 'трева од која стоката блуе', *блујавица* '1. блујаница, она што е изблуено; 2. болест кај житото, *ḡуḡавица* дијал., *каḡавица* дијал. '1. в. дождовница; 2. место каде што капе дождовницата; 3. фиг. скитник', *клаḡавица* дијал. в. лапавица, *мачкавица* в. мачканица, *ḡукавица* дијал. '1. в. пукање; 2. пуканка, -ица'.

За голем дел од ваквите примери е карактеристично дека претставуваат дијалектизми и дека нови обазувања обично не се среќаваат.

**Наставката** *-лица* (< *-л* + *-ица*). Со придавање на *-ица* кон глаголски придавки на *-л*, звукот *л* по пат на метанализа се сфатил за дел од наставката *-ица* (сп. на пр. *ḡреживел* + *-ица* > *ḡреживелица*), но врската со ваквите основи е најчесто сè уште жива. Слично на примерите на *-вица*, образувањата од овој вид исто така истапуваат со две значења: а) вршител на глаголското дејство (*крекалица*) и б) глаголско дејство (*ḡреживелица*), кое најчесто минало во апстрактен или конкретен поим. Меѓу ограничениот број вакви образувања спаѓаат , на пример, следниве именки:

*врвелица* в. *врволица* или *врвулица*, *ḡризлица* дијал. 'вид болест', *невиделица*, *доживелица*, *одживелица*, *ḡреживелица* (схрв. доживљај); или: *виулица*, *врвулица* (в. од автомобили), *ḡрескакулица* 'вид игра со прескакање'.

**Наставката** *-ица* (<*-н* + *-ица*). Овој дериват на *-ица* е добиен со придавање на последнава кон глаголски трпни придавки на *-н-*. Звукот *н*, а во извесна мера и вокалот *а* или *е* пред *-н*, по пат на метанализа се сфатиле за дел од наставката *-ица*, т. е. се изделил дериватот *-ница* односно *-аница*, *-еница* и како таков минал и на образувања чијашто основа не претставува пасивна придавка (сп. на пр.: *беḡаница*, *вресканица*; *наврзница* и др.). Во извесен број примери *-ица* се придава и на пасивната придавка *-ѿ-* (сп. *ḡолнеѿица*, дијал. *урнаѿица* и сл.), но до изделување на ваква дериватна наставка сепак не дошло. Инаку за образувањата на *-ница* се исто така карактеристични спомнатите две значења: а) вршител на глаголското дејство и б) глаголско дејство, при што второто значење најчесто истапува со нијансата засиле-

н о с т. Од друга страна, за именките од овој вид е исто така типично дека значењето д е ј с т в о кај еден дел од нив е најчесто придружено од к о н к р е т и з а ц и ј а (т. е. минување во апстрактен или конкретен поим) или а д в е р б и ј а л и з а ц и ј а. Меѓу образувањата од овој вид спаѓаат, на пример, следниве именки:

*-аница*: *беіаница* '1. бегање, панично бегство; 2. адв. бегајќи, со бегање', *бодиналица* 'бодинање, галоп', *брканица* '1. бркање; 2. в. мешаница; 3. вид игра со бркање', *буричканица* 'метеж', *буш(к)аница* в. турканица, *буцканица* (СП, КЖ), *виканица* 'викање, викотница', *врескаництa* 'врескање, врескотница', *вршканица* в. вртање, *іоненица* 'гонење; детска игра', *даваница* '1. давање; 2. даванија', *делканица* '1. делкање; 2. она што е изделкано', *друсаница* 'друс(к)ање', *иіраница* в. игра, *јаваница* '1. јавање; 2. адв. со јавање, јавајќи', *караница* 'карање, кавга', *клоцаница* 'клоцање, клоца', *крушканица* 'кршкање, мрдање', *кушканица* разг. 'борење', *локаница* разг. 'локање', *маканица* в. макање, *мешаница* '1. мешање; 2. смес', *мошаница* '1 фиг. мотање; 2. шега, подигравка; 3. намотана преѓа', *машканица* '1. маткање, задржување; 2. мамење, лажни приказни; 3. матеж', *миженица* („Са ноќ ли ќе играме *миженица*". ЦМ, Л), *йишаница* дијал. 'прашање' (не е *йишаница*), *йлаканица* дијал. в. плачка, *йоречканица* разг. 'кавга, препирка', *йречканица* 'пречкање, пречка', *скоканица* в. прескакулица, *шейаница* 'тепачка', *шисканица* 'тискање', *шройаница* 'тропање, тропот', *шурканица* 'туркање' („*Турканици* пред продавниците за леб". НМ), *цреканица* 'викотница', *црканица* в. цреканица, *шешаница* 'шетање', *шешканица* (СП, КЖ); или: *брзаница* '1. брзање, итање; 2. адв. брзо', *вјаваница* адв. 'јавајќи, со јавање', *вјасаница* разг. адв. 'брзо', *ишаница* адв., *шрчаница* '1. трчање; 2. адв. трчана, трчанка'; или: *-еница*: *іоненица* '1. гонење; 2. детска игра', *луйеница* '1. лупење; 2. лупешка', *маменица* '1. лажење, измислување; 2. измислица, лага' („Косето како постар човек фати прво да кажвит *мамeници*..." СбНУ), *моленица* в. молење, *фаленица* '1. фалење' („И Бојана удри многу *фаленици* пред Доста и Митра, како има сè". СП, КЖ); или: *йлаченица* адв. 'плаченичкум, плачејќи'.

Кај значителен број образувања е извршено одделување од значењето д е ј с т в о, т. е. настапила полна к о н к р е т и з а ц и ј а во а п с т р а к т е н или к о н к р е т е н поим, на пример:

*баница* (<*йиbаница*), *венчаница* 'такса за венчање', *вишканица* '1. витканик; 2. в. витка', *везаница* дијал. 'китка лук, кромид', *драсканица*, *ѕиданица* дијал., *койаница* 'резба, длаборез', *мачканица*, *ораница* или *орница* 'нива што се ора', *сийаница* 'вид болест', *сшруіаница*, *шуйаница*, *чкрайаница*, *чуканица* дијал. 'слама 'рженица', *шлаканица*; или: *броеница*, *биеница* дијал. в. матеница, *вареница* 'каша од брашно', *іребеница*, *дийленица* 'вид сабја', *дуеница* дијал. 'вид свирка', *крйеница*, *лушеница* в. пинцур, *машеница*, *набиеница*,

*печеница* 'печено месо', *прженица, препеченица, соленица, топеница, цепеница* '1. расцепено дрво за горење; 2. фиг. глупавко', *шареница* 'претерано шаренило'; или: *воштеница, крштеница, маштеница* в. матеница.

Понови творби и заемки од српскохрватскиот јазик претставуваат следниве образувања: *кованица* грам., *сончаница* в. сончев удар, *струганица; сложеница, скратеница, ткаеница*; или: *званица, споменица.* Примерите од овој вид секако укажуваат дека *-ница* се одликува и со извесни продуктивни можности. Особена распространетост сепак имаат во одделните народни говори, како што се галичкиот (сп. *буфтаница, косаница* '1. трага од каснување; 2. адв.', *лупаница* 'тупаница', *пишаница, праќаница, пуканица* 'пукнатина'; *кршеница, лепеница, лоченица*), кумановскиот („*бареница, пуњеница, сеченица*") и др. Од друга страна, напоредна употреба се забележува во одделни примери со наставките *-ник* (*браненица* и *браненик* в. забел), *-ка* (*плетеница* и *плетенка*), *-авица* (*лизганица* и *лизгавица*).

### Наставката -ачка

Именките со оваа наставка, образувани од глаголска основа, во современиот македонски јазик истапуваат со следниве значења: а) в р ш и т е л на глаголското дејство, б) д е ј с т в о (*nomen actionis*) и в) к о н к р е т и з а ц и ј а на глаголското дејство во п о и м, н а п р а в а или п р е д м е т. За основно обично се зема првото, каде *-ачка* можела да се издели во одделна наставка, т. е. се затврдила преку примери на *-ач* + *-ка*[14]). Придржувајќи се до темата што ја имаме, тука го разгледуваме второто значење (*nomen actionis*) и донекаде третото кое е во непосредна врска со ова значење.

Од л и ц е т о што го врши дејството значењето се пренесло и на самото д е ј с т в о , кое првобитно било придружувачко, на пример: *бајачка* '1. женско лице кое бае; 2. баење'. Отпосле кај второто значење можело да настапи и к о н к р е т и з а ц и ј а, во резултат на кое некои вакви образувања имаат повеќе значења (сп. на пр.: *јадачка* '1. женско

---

[14]) Наполно подруго гледање во случајов има J. *Rusek* (Ze słowotwórstwa słowiańskiego, PJ, бр. 3, 1960, стр. 90-91), кој смета дека основно е значењето д е ј с т в о (nomen actionis) и дека образувањата од типот „*драка, прака, срака*", покрај оние со суфиксот *-тја*, преставуваат база за појавување на значењето д е ј с т в о, од кои со додавање на *-ка* се добиени формите „*драчка, прачка, срачка, пљувачка*". Од самото излагање на авторот, меѓутоа, се гледа дека *-ачка* е дериватна наставка, која на старословенскиот јазик не му е позната и која уште во некои современи словенски јазици е нежива или непродуктивна. Да се тргнува од приведените примери (*драка*), од кои во македонскиот и некои други словенски јазици, изгледа, нема никаква трага, а при постоење на мошне распостранети образувања на *-ач*, е доста ризично. Од друга страна, не е наполно убедливо исто така дека значењето дејство никако не можело да се развие преку примери со значенето в р ш и т е л на глаголското дејство. Повеќе светлина, се разбира, може да фрли главно историскиот материјал, со кој засега не располагаме.

лице кое лакомо јаде; 2. јадење, процес; 3. она што се јаде, храна; 4. косење, секирација; 5. фиг. јадач'. Важен момент во затврдувањето и распространувањето на ова, првобитно придружувачко, значење претставува околноста што со текот на времето станало типично кај ваквите образувања, поради што почнало да превладува над основното. Распространувањето на ова значење, следствено, станало за сметка на првото (основното), кое во случајов се потискува од него. Самото потискување на првото од страна на второто значење сепак претставува долготраен процес, т. е. процес кој уште трае и веројатно нема наполно да се заврши. Како и да настанало, ова значење денес е типично кај образувањата на *-ачка*. Меѓу многубројните именки, при кои значењето д е ј с т в о е честопати придружено од *лицето* што го врши дејството или од друг вид к о н к р е т и з а ц и ј а, можат да се приведат следниве примери:

*борачка* '1. женско лице со борачки особини; 2. борење', *враќачка* 'враќање' („За мене веќе *враќачка* нема". СП, ТП), *вртачка*, *гибачка* разг. в. гибање, *гиначка* разг., *грабачка* '1. грабливка; 2. разг. грабење, отимање', *гњачка*, *доаѓачка* дијал. в. доаѓање, *добивачка* в. добивање, *дупачка* разг. '1. интригантка; 2. подигравка, потсмев', *клопачка* разг., *крадачка* '1 крадла; 2. крадење', *легачка* '1. ж. лице што се излежува, мрзливка; 2. лежење', *мавачка* в. мавање, *мажачка* в. мажење 2., *раѓачка* 'раѓање' (У кого има *раѓачка* — ќе има и *умирачка*, нар. посл.), *разбирачка* разг. 'разбирање', *сотирачка* разг. в. сотирање, *тепачка* („Крвава *тепачка* во Царев Двор. . . "НМ), *шетачка* '1. ж. лице кое шета; 2. в. шетање'; или: *ветувачка* (*таксувачка*), *грабнувачка* разг. в. грабнување, *грешавачка* 'грешење, прегрешување', *дарувачка* '1. онаа што дарува; 2. дарување', *добегувачка* разг., *докажувачка* разг. („. . . со многу *докажувачки* му докажувала за да тргне. . ." МЦ, СбНУ), *заплашувачка*, *јадосувачка* и др.

Освен во приведените и ним слични примери, *-ачка* е застапена и во низа други образувања каде настапила к о н к р е т и з а ц и ј а на значењето д е ј с т в о (во широка смисла на зборот). Кај некои од приведените примери ова значење беше веќе спомнато како придружувачко на значењето д е ј с т в о, кое недвосмислено зборува за патот кој го поминало од настанувањето до полното осамостојување. И тука, значи, прво настапува превладување на новото (придружувачкото) значење над основното и дури потоа осамостојување и ширење за сметка на основното значење. Главно така се објаснува фактот што на низа образувања од овој вид не може без натегање да им се припише значењето д е ј с т в о, бидејќи обично означуваат а п с т р а к т е н п о и м или к о н к р е т е н п р е д м е т. Меѓу ваквите образувањата, каде в р ш и т е л о т на глаголското дејство, а често и самото д е ј с т в о, изостанува, спаѓаат, на пример, следниве именки:

*бркачка* в. брканица, *бутачка* дијал. в. бутаница, турканица, *врвачка* 'болест која брзо поминува', *давачка* '1. давање; 2. порез („. . . тој беден свет претоварен со даноци и *давачки*. . .". НМ);

3. долг, задолженост; 4. фиг. *давачки-земачки*', *живеачка*, *играчка* '1. игра („Оваа *играчка* се игра вака. . .". МЦ, СбНУ); 2. конкр. предмет што служи за играње', *смеачка* разг. 'смеа, смеење', *умирачка* '1. умирање; 2. смрт; 3. фиг. не е болка за *умирачка*'; или: *заморувачка* разг. в. замор, *излегувачка* разг. („Живееме во мизерија од која нема *излегувачка*". НМ), *измислувачка* разг. '1. измислување; 2. измислица', *отепувачка* '1. в. отепување; 2. убиство', *отрувачка* '1. в. отрување; 2. в. отров, *свршувачка*; или: *јадачка*, *локачка* дијал. 'водеста храна', *пијачка*, *постилачка*, *раначка* дијал. 'храна' („. . .земаме *раначка* од гавраните. . ." Охрид).

Приведените примери секако даваат претстава за распространетоста на именките со значењето дејство или дејство и конкретизација, односно само конкретизација. Значителна распространетост образувањата од овој вид имаат пред сè во народните говори, но доста се чести и во разговорниот литературен јазик. Речникот на македонскиот јазик води сметка за оваа особеност на именките на *-ачка*, поради што голем дел од нив ја имаат ознаката дијал. или разг. Очигледно е, меѓутоа, дека многу од нив веќе се затврдени и во литературниот јазик. За нивното распространување во голема мера придонесуваат и извесни писатели кои често се послужуваат со вакви дијалектизми или пак сами образуваат слични примери. Во овој поглед е изгледа особено ревносен *Сланштанец* кој во „Времиња и луѓе", покрај другите, ги употребил и следниве образувања:

*бегачка* („Митре им расправаше повеќе на луѓето за кавгите некогашни на Соленицава, за *грабачките* на ергењето, за *бегачките* на девојките. . ."), *двоумачка* („Момчето мислеше оти со *двоумачките* треба да си ја тепаат главата само тумбачите. . ."), *думачка* („Ми е мака зошто олку за бадијала *думачка*, зошто. . ."), *издишувачка* („Во одговор на неговата простенлива *издишувачка*...") *немачка* („Ниту *распраавачкиве* домашни, ниту пак *немачкиве* вака имаа подејствувано, да речеш така, да се поизмени. . ."), *неможачка* („Испукуван од разни поплаки и *неможачки* да се направи нешто..."), *неспијачка* („. . . испраќаше еве толку време веќе, катаноќ и катаден: луѓе, стока, *распраавачки*, *пукачки*, *неспијачки*, гревови. гревови"), *опипувачка* („Штом сврши администратов со *опипувачката* негова и му кажа оти тие. . ."), *повикувачка* („. . . се заредија наредби, зафрчија *повикувачки*"), *подигравачка* („. . . бидејќи власта нивна, се пуштаа со какви *подигравачки* ќе им се посакаше"), *подумувачка* („Но дури и во овие чекори имаше некаква особена *подумувачка*"), *прикажувачка* („. . . та и *прикажувачката* крај нема. . ."), *пцујачка* („. . . низ недовршените горе расправии исписнуваа *пцујачки* и се фаќаа за гуша"), *разбирачка*, *распраавачка* („Данко беше принуден во последно време сè со *распраавачки* дома да ги врви дните. . ."), *растерувачка* („Имаше *растерувачки* за долго време пак, кое по легален пат, кое. . .").

Дел од приведените примери (сп. *издишувачка*, *опипувачка*, *премислувачка* и др.) се веројатно негови лични творби, но независно од тоа

изгледаат како да се народни, што значи, дека се правилно образувани, т. е. дека се во духот на современиот јазик. За продуктивноста на *-ачка* во случајов секако заклучуваме и по тоа што во литературниот јазик се изведени низа нови творби, како што се, на пример, следниве:

*дејствувачка* (БК, Г), *жртвувачка* 'жртвување', *загрижувачка* („Во Скопје процентот на болните од грип во споредба со другите заболувања е веќе *загрижувачка*..." НМ), *заработувачка* в. заработка, *побарувачка* (схрв. потражња), *потрошувачка* (схрв. потрошња), *преработувачка* (НМ) 'преработка', *сопирачка* и др., како и низа други кои чекаат да бидат прифатени (сп. на пр.: *вложувачка, изнаоѓачка* 'изум', *изненадувачка, лишувачка, откривачка, потврдувачка* и сл.).

## Наставката -иште

Именките на *-иште* образувани од глаголска основа истапуваат со следниве две значења: а) д е ј с т в о (*nomen actiōnis* или *nomen actī*) и б) м е с т о каде што станува глаголското дејство. По прашањето кое од двете значења е примарно и кое секундарно, постојат спротивни мислења. Едни како *Лош*[15]) сметаат дека основно е значењето м е с т о каде што станува дејството од кое или преку кое се развило значењето д е ј с т в о. Проф. *Дорошевски* (о. с., стр. 236), меѓутоа, тргнува од поставката дека кај образувањата на *-ок* (пол. *-ек*), *-ка* и сл., изведени од глаголска основа, како примарно истапува имено значењето д е ј с т в о, што му дава право и кај ваквите именки на *-иште* за основно да го земе значењето д е ј с т в о. За илустрација ја приведува именката *łowisko* која во 15 век означувала л о в е њ е (т. е. дејство), но која *Линде* (19 в.) ја бележи само со значењето м е с т о (штурина, пусто место).

Нема сомнение дека со придавањето на вакви наставки најприродно е да се добие значењето д е ј с т в о од кое или преку кое можело да се развие значењето м е с т о каде што станува глаголското дејство. Не може да се одмине, меѓутоа, и фактот дека образувањата со значењето д е ј с т в о имаат ограничена распространетост, при што на одделни словенски јазици изгледа воопшто не им е познато. И покрај тоа што ограниченоста на примерите со дадено значење не може секогаш да се земе како мерило за примарност, сепак е доста очигледно дека значењето м е с т о кај именките на *-иште* е општословенско, додека не е таков случајот со значењето д е ј с т в о. Од друга страна, по наше мислење, не е малуважна и околноста дека значењето м е с т о кај именките со именска и придавска основа е примарно и сè уште најчесто значење кое можело да мине и на образувањата со глаголска основа. Во современиот македонски јазик значењето д е ј с т в о е застапено главно во следниве примери:

---

[15]) „Od znaczenia miejsca możliwe było przejście do znaczenia czynności, na tem miejscu dokonywanej". Gramatyka polska, II, 218.

*зимовиште* '1. дијал. презимување; 2. в. зимница; 3. зимовник', *избавиште* 'спас, избавување' („Дали ќе имам *избавиште* од ова страшило". МЦ, СбНУ), *избириште* дијал. разг. 'избирање, пребирање', главно во изразот — од *избириште* на ѓубриште, *куртулиште* в. избавиште, *нагазиште* '1. нагазување (сп. Се разболе од *нагазиште*); 2. местото каде што се нагазува', *повратиште* дијал. 'повраќање[1]', *поминиште* дијал. 'поминок, поминувачка' („Отиде тако окат по слепого *поминиште* ради суетнаго века сего". КП, О), *помириште* дијал. 'помирување', *прикажиште* в. привидение, сениште, призрак, *ноќевалиште* '1. ноќевање; 2. место каде што се ноќева'; или : *имовиште* дијал. 'имот' („Од *имовиште* му остана уште понекоја слаба нивичка но ни куќа ни покуќнина". СП, КЖ, II).

Примерите од овој вид укажуваат пред сè на дијалектниот карактер и воопшто на ограничената распространетост на именките со ова значење. Објаснувањето за ова, мислам, лежи главно во големата распространетост на другите две значења, т. е. место и аугментативно-пејоративното значење, кои се далеку почести и потипични за образувањата на *-иште* и кои се секако сериозна причина за распространување на друго значење.

*
* *

Ако мислено фрлиме поглед на сите типови образувања со значењето дејство или апстрактен поим, можеме да уочиме дека постои доста широк дијапазон за образување на вакви именки. Зависно од карактерот или нијансата во значењето на дејството, се употребува час едно час друго зборообразувачко средство. Заменување или напоредна употреба на две или повеќе средства, без битна промена на значењето на дадено глаголско дејство или поим, е можно главно во одделни примери. Ваквите случаи се, меѓутоа, нормални пред сé при потреба на превод или објаснување на примери со вакво значење.

Во однос на распространетоста и продуктивноста на разгледаните типови зборообразувачки средства, очигледно превладуваат суфиксите, кои се воопшто типични за именките во словенските јазици. Тие кријат најголеми можности за образување на именки како со ова така и со други значења. Словенските јазици тука се разликуваат меѓу себе не само во однос на непостоењето на одделни суфикси или деривати, како и нивните издиференцирани значења, туку и во однос на распространетоста и продуктивноста на постојните суфикси. Имено продуктивноста на секој суфикс со едно или друго значење обично варира во одделните словенски јазици, кое, се разбира, не може да не услови и разлики меѓу нив.

Покрај суфиксните образувања, доста важна улога во зборообразувањето имаат и другите разгледани средства. За нив е карактеристично дека во голем дел се заправо наследени од старословенскиот јазик или

претставуваат заемки обично од соседните словенски јазици, но не се ретки и изведени новообразувања. Како што укажавме, и тука ни оддалеку нема полна идентичност ни со соседните словенски јазици. Независно од тоа што се далеку послабо застапени од суфиксните образувања, тие исто така претставуваат составен дел на секој словенски јазик и пружаат извесни можности за образување нови примери.

Boris MARKOV

## NOMINA ACTIONIS ODER NOMINA ABSTRACTA IN DER GEGENWÄRTIGEN MAKEDONISCHEN SPRACHE


Zusammenfassung

Der Titel unseres Aufsatzes ist dadurch bedingt, daß man in manchen Grammatiken unter dem Begriff „*nomina abstracta*" Substantive versteht, die von substantivischen und adjektivischen Stämmen wie auch von Verbalstämmen abgeleitet sind, d. h. sie umfassen Substantive mit der Bedeutung „E i g e n s c h a f t" und „T ä t i g k e i t", während in anderen Arbeiten die erwähnten zwei Bedeutungen getrennt auftreten. Wenn man aber davon ausgeht, daß die Bedeutung „T ä t i g k e i t" oft in einen abstrakten Begriff übergeht, ist infolgedessen ihre Unterscheidung in vielen Fällen sehr kompliziert und schwer festzustellen. Bildungen dieser Art sind in unserem Aufsatz in zwei Hauptgruppen eingeteilt:

A) *Substantive, bekannt unter der Bezeichnung „suffixlose Bildungen*", die ihrerseits wieder in drei Untergruppen geteilt sind: a) Substantive mit der ursprünglichen Endung -ъ; b) Substantive mit der urpsrünglichen Endung *-ь bzw. -t-ь*; und c) Substantive mit der Endung *-a*;

B) *Substantive, die eine Suffixbildung aufweisen.* Diese zweite Gruppe umfaßt in der gegenwärtigen makedonischen Sprache Substantive mit folgenden Suffixen: *-ba*, *-idba*, *-ež*, *-ija*, *-ie* bzw. *-nje*, *-ok*, *-ka*, *-alo* bzw. *-ilo*, *-ot*, *-stvo*, *-ica* bzw. *-avica*, *-lica* oder *-nica*, *-ačka* und *-ište*. Die Bedeutung „T ä t i g k e i t" ist bei der Mehrzahl von ihnen primär oder eine der primären, bei den anderen aber sekundär bzw. neu (*-ija*, *-ište*). Jedes der angeführten Suffixe wird unter dem Aspekt der Verbreitung wie auch unter dem Aspekt der Konkretisierung der Bedeutung „T ä t i g k e i t" in einen B e g r i f f, einen G e g e n s t a n d, einen O r t, eine P e r s o n o. ä. betrachtet.

Ein Vergleich der beiden erwähnten Gruppen ermöglicht folgenden Schluß: Bildungen der ersten Gruppe (A) haben weit geringere Verbreitung als die der zweiten Gruppe (B), aber dennoch machen sie einen bedeutenden Teil der hier behandelten Substantive aus und bergen gewisse Möglichkeiten zur Bildung neuer Substantive in sich. Das am meisten verbreitete und produktivste Mittel zur Bildung von Substantiven dieser Art bleiben indessen die erwähnten Suffixe, die ihrerseits allerdings ungleiche Verbreitung und Produktivität aufweisen.

## СКРАТЕНИЦИ

БК, В — Блаже Конески, Везилка
БК, Г — Блаже Конески, Граматика
БК, Л — Блаже Конески, Лозје
БК, С — Блаже Конески, Слово за празниците
БМ — Браќа Миладиновци
ДС, ОС — Димитар Солев, Окопнети снегови
ЃК, Н — Ѓорѓе Киселиновиќ, Народне приче из Охрида
ЃП, ДС — Ѓорѓи Поповски, Далечен свет
ЃП, С — Ѓорѓи Прличев, Сердарот
ЖЧ, НП — Живко Чинго, Нова Пасквелија
ИС, ВЛ — Илија Сланштанец, Времиња и луѓе
ИС, НД — Илија Сланштанец, Незаборавно детство
ЈБ, ЛП — Јован Бошковски, Луѓе и птици
ЈБ, ЛФ — Јован Бошковски, Летна фантазија
ЈК, РПН — Јоаким Крчовски, Различна поучителна наставления
ЈЛ, П — Јордан Леов, Побратими
КМ — Крсте Мисирков
КП, О — Кирил Пејчиновиќ, Огледало
КЧ, Р — Коле Чашуле, Раскази
КШ, СбНУ — Кузман Шапкарев, Сборник на народни умотворения
М — Матов
МЦ, СбНУ — Марко Цепенков, Сборник на народни умотворения
НМ — Нова Македонија
П, МАА — Превод, Мојот американски аџилак
Р — Речник на македонскиот јазик
РЖ, П — Рајко Жинзифов, Песни
СД, ВП — Симон Дракул, Витли во поројот
СЈ, ДМ — Славко Јаневски, Две Марии
СЈ, ЛК — Славко Јаневски, Леб и камен
СП, КЖ — Стале Попов, Крпен живот
СП, ТП — Стале Попов, Толе Паша
ТЕ, СбНУ — Томе Ецов, Сборник на народни умотворения
ТМ, СП — Томе Момировски, Стреи и песоци
ЦМ, Л. — Цветко Мартиновски, Луњинци

## ПРЕГЛЕД НА ОБРАЗУВАЊАТА СО ЗНАЧЕЊЕТО ДЕЈСТВО ИЛИ АПСТРАКТЕН ПОИМ

Петар Хр. ИЛИЕВСКИ

## ЕДНА СЕМАНТИЧКА ОСОБЕНОСТ НА СУФИКСОТ -εύς ВО МИКЕНСКИОТ ГРЧКИ

Меѓу бројните прилози, со кои професор Михаил Д. Петрушевски знатно ги унапреди и продолжува да ги унапредува микенските студии[1], има неколку трудови[2], каде што укажа на една особеност во значењето на суфиксот -εύς во микенските грчки текстови пишувани со линеарно В писмо. Имено, станува збор за адјективската, посесивната вредност на некои форми, особено етникони, на -εύς. Ваква вредност на -εύς, во микенскиот е допуштена и од други класични филолози-микенолози, но меѓу нив има големи разлики по однос на интерпретацијата на формите во коишто се претполага адјективско значење. Во последно време проф. Мануел Галијано од Мадрид во својата студија *Quelques observations sur les noms mycéniens en ,,-eu"*[3] меѓу другото одбележа: ,,Plus obscur encore se présente le cas des six mots où l'on a cru dèceler des emplois du suffixe dans le sens adjectival du postérieur (et déjà mycénien) *-ios*. Aucune explication convaincante a été donnée ni pour *ai-ke-u* (PY Ta 641; il faudrait, en plus, admettre que le singulier a été mis par erreur en lieu du duel); ni pour **34-ke-u*, pas nécessairement son équivalent (PY Ta 709); ni pour le parallèle et très difficile *o-pi-ke-wi-ri-je-u* (PY Ta 709); ni pour, le couple, aussi commun à Cnossos dans les tablettes de bétail, *ai-mi-re-we* (*e-ka-ra-e-we* (KN Dm 1174+5265, etc.); ni enfin, pour *wo-ne-we*, employé (PY Cn 40, etc.) à côté de l'idéogramme de bélier. Tout cela mériterait une étude plus approfondie".

Иако е пишувано многу за овие микенски зборови, поради искажаните сомненија потребно е да се преиспита нивната идентификација, да се анализира нивната функција во контекстот со цел да се провери дали -εύς, којшто е во грчкиот номинален суфикс, може да има и адјективско значење.

---

[1] Види на крајот список на трудовите, ред. бр. 37 41—52, 54—55, 58, 60—61, 68, 72, 74—86, 89—92, 95—97, 100—101, 103, 106—108, 110—112, 114, 116—118, 121—123.

[2] *Ai-ke-u, *34-ke-u, o-pi-ke-wi-ri-je-u*, Жива Антика IX, 1959, стр. 154; *Die griechischen Nomina und die kleinasiatischen Ethnika auf -eus*, Linguistique Balkanique VI, София 1963, стр. 19—24; *Микенолошки прилози*, Годишен зборник на Филозофскиот факултет Скопје, том XVI, стр. 179—181.

[3] Proceedings of the Salamanca Colloquium on Mycenaean Studies во печат.

1. Веќе е истакнато дека суфиксот -εύς, којшто е продуктивен во токот на целата долга историја на грчкиот јазик, во микенскиот е обилно претставен. Овде ги наоѓаме, речиси, сите видови на именки образувани со овој суфикс кај Хомер и подоцна во класичниот грчки. Документирани се над 300 микенски зборови во кои може лесно да се распознае суфиксот -εύς во различни падежни форми. Близу две третини од сите овие зборови се лични имиња. Не е лесно да се даде прецизна статистика и класификација на сите овие зборови, зашто многу од нив не се уште идентифицирани и е невозможно да се определи со сигурност дали некои од нив се лични имиња, топоними, одн. етникони или апелативи. Во некои антропоними сепак можат без голема мака да се распознаат извесни од подоцна митолошки и историски имиња, како на пр.: *a-ki-re-u* (KN Vc 106.1) Ἀχιλλεύς, *a-re-ke-se-u* (KN Da 1156 +, etc.) Ἀλεξεύς, *do-ro-me-u* (PY An 209.4) Δρομεύς, *e-pe-ke-u* (PY Jn 431.12) Ἐπειγεύς, *ke-re-te-u* (PY Ea 304; 800) Κρηθεύς, *ko-pe-re-u* (KN As 821.2) Κοπρεύς, *o-na-se-u* (KN V 1523.7) *Ὀνασεύς, 5f. Ὄνασος, Ὀνασίλος, *po-ro-te-u* (PY Eq 146.3) Πρωτεύς, *po-ro-u-te-u* (KN Dc 1129; PY Jn 310.5 etc.) Πλουτεύς, *te-se-u* (PY En 74.5 и др.) Θησεύς и т. н.,[4] Но многу од нив не можат да бидат идентифицирани со сигурност што се гледа од големиот број прашалници и крстови кај О. Ландау[5]. Додека се за едни возможни повеќе различни идентификации, за други тешко може да се најде барем една соодветна форма меѓу подоцнешните грчки имиња. Неоспорно е дека извесен број на микенски лични имиња на -εύς, како и многубројни етникони на -εύς, се од предгрчко потекло кои во помикенско време излегле од употреба.

Со суфиксот -εύς во микенскиот, како и во класичногрчкиот, се образувани називи кои означуваат религиозни и општествени функционери, на пр. *i-je-re-u* ἱερεύς, *qa-si-re-u* βασιλεύς, потоа разни имиња на занимања и професии, како: *ka-ke-u* χαλκεύς, *ka-na-pe-u* (κ) γναφεύς, *ke-ra-me-u* κεραμεύς, *ku-te-re-u-pi* (PY An 607.2) χυτρεῦφι, занимање со значење на дема во инстр.-абл. плур.[6] и др.; имиња на вази: *a-(pi-)po-re-we* (KN Uc 160 v. 1; MY Ue 611.1) ἀμ(φι) φορῆϝες, *ka-ra-re-we* χλαρῆϝες. Дж. Чадуик[7] прочита на еден печат од Микена Wt 503: *ke-ni-qe-te-we* и го објасни како **khernigwtewes* „легени за миење раце", а проф. Петрушевски[8] покажа дека овој збор треба да гласел **ke-ni-qe/-te-re* *χερνιπτῆρες, наспроти ποδανιπτήρ. Со суфиксот -εύς потоа се образувани етници и имиња на деми, како: *e-re-e-u* (PY Nn 831.4) Ἑλεεύς, во ген. *e-re-e-wo* (PY Na 284.2), дат. *e-re-e-we* (PY Cn 1197.5 и др.), *o-ko-me-ne-u* (PY Ea 780) Ὀ/Ἐρχομενεύς и др. во микенскиот се јавуваат и топоними на *-eu* -εύς: *a-pa-re-u-p-i* (PY Cn 286.1, и др.) изведено од *a-pa-re-u* (KN B 804.4) лично име Ἀφαρεύς, *e-wi-te-wi-jo* (PY Mn 456.6), cf. лично име *e-wi-te-u*; *e-ni-pa-*

---

[4] Систематска студија за личните имиња на -εύς во микенскиот даде J. L. Perpillou, *Les dérivés nominaux en -εύς du grec*, во печат.

[5] O. Landau, *Mykeniseh-griechische Personnamen*, Göteborg 1958, стр. 178—180.

[6] М. Д. Петрушевски, *Големото откритие на Вентрис*, Жива Антика V, 1955, стр. 395; П. Хр. Илиевски, *Аблативот, инструменталот и локативот во најстарите грчки текстови*, Скопје 1961, стр. 58ss., 65s., 123ss.

[7] J. Chadwick, *Inscribed Sealings from Mycenae*, Eranos 57, 1959, стр. 4.

[8] Cf. Жива Антика XV, стр. 116; Годишен зборник XVI стр. 168s.

*te-we* (PY Jn 658.2) топоним во локат. синг. или етник во ном. плур. и др. М. Дорија[9] истакна дека бројот на топонимите образувани со суфиксот -εύς во микенскиот бил поголем отколку оној на етниците, додека во грчкиот од I милениум пропорцијата била обратна. Но изгледа дека во микенскиот многу етници на -εύς се употребуваат со значење на топоними, како и во грчкиот од помикенско време и во многу други јазици.

2. Суфиксот -εύς бил често предмет на задлабочени иследувања во минатото[10], а особено во последните години[11]. Овој суфикс може да се разгледува од различни аспекти: 1. Од историска гледна точка — за потеклото и развојот на суфиксот -εύς, 2. од морфолошка страна — деклинација на именки со овој суфикс, образување на женскиот род и др., 3. од семантичка гледна точка — за значењето и функцијата на суфиксот -εύς. Досега суфиксот бил проучуван од сите страни и многу нешта се разјаснети, но треба да се забележи дека сеуште има неразрешени проблеми од историски, морфолошки и семантичен карактер.

Во овој напис ќе се запреме само на прашања од семантички карактер на суфиксот -εύς, поточно само на една особеност во неговото значење и функција, имено на адјективското значење кое не се јавува така јасно во класичниот грчкиот, а е претположено во микенскиот. Со оглед на тоа што за овој проблем уште нема специјално иследување, темата заслужува да ѝ се посвети посебно внимание. Како што истакнавме горе, прво треба да ги испитаме примерите каде што е допуштено вакво значење, да ја утврдиме, доколку е возможно, нивната идентификација, а потоа да извлечеме заклучок дали има придавско значење во формите на -εύς или не.

3. Првите три од гореспомнатите зборови: *ai-ke-u*, **34-ke-u* и *o-pi-ke-wi-ri-je-u* се всушност детерминативи на триножници — садови, спомнати во пилската плочка Ta 641: *ai-ke-u* и во Ta 709+712: **34-ke-u* и *o-pi-ke-wi-ri-je-u*. За *ai-ke-u* беа предложени повеќе различни интерпретации[12]. Проф. Петрушевски исто така се запре над овој збор, но тој не го објаснува само него изолирано, ами заедно со другите два израза: **34-ke-u* и *o-pi-ke-wi-ri-je-u* кои имаат иста форма и во контекстот исполнуваат иста функција[13]. Тој тргна од **34-ke-u* кое, иако не е идентифицирано

[9] M. Doria, *Aspetti della toponomastica micenea delle tavolette in lineare B di Pilo*, VII Congr. Internaz. di Science Onomastiche, Firenze — Pisa 1961, стр. 426.

[10] Литература в. кај M. Leroy, *A propos des noms en - εύς et de quelques traits communs au grec et à l'iranien*, Annuaire de l'Institut de Philol. et d'Histoire Orientale et Slaves XI, 1951, стр. 223ss.

[11] Сп. *Docs* (M. Ventris — J. Chadwick, *Documents in Mycenean Greek*, Cambridge 1956) стр. 86, 100; O. Szemerényi, *The Greek Nouns in -εύς*, Μνήμης χάριν P. Kretschmer II, Wien 1957, стр. 159—181; E. Vilborg, *A Tentative Grammar of Mycenaean Greek*, Göteborg 1960, стр. 93—95, 145s.; O. Landau, в. б. 5; Vl. Georgiev, *Die griech. Nomina auf -εύς und die baltisch-slawischen Verba auf -áuju/-ūjo*, Lingua Posnaniensis VIII 1960, стр. 17—29; K. Marot, Βασιλεύς, Acta Antiqua, Будимпешта, X, 1962, стр. 175—185; М. Д. Петрушевски, в. б. 2; D. Page, *History and the Homeric Iliad*, California 1959, pp. 196s., 215; J. Chadwick — L. Baumbach, *The Myc. Greek Vocabulary*, стр. 19s.; C. J. Ruijgh, *Études sur le grec mycénien*, Амстердам 1967, стр. 164s., 181, 247ss.

[12] В. цитираната статија на М. Д. Петрушевски во Годишен зборник на Филозофскиот факултет XVI, стр. 179, бел. 66.

[13] Жива Антика IX, стр. 154.

поради тоа што фонетската вредност на почетниот слогов знак **34* уште не е откриена, лесно може да се доведе во врска со топонимот **34-ke-ja* од PY Fn 187.19 како етникон на -εύς. Со помошта на истиот методски приод тој установи дека и *o-pi-ke-wi-ri-je-u* е етник на -εύς, изведен од еден топоним **o-pi-ke-wi-ri-jo*, веројатно спомнат во PY An 615.8 дефектно, без одбележување на слогот *-wi-*, како *o-pi-ke-ri-jo-* во алатив: **o-pi-ke/-wi-ri-jo-de* којшто го објасни како: Ὀπισκέϝριον (Ἐπισκέϝριον), одн. Ἐπι-σκύριον. Врз основа на тоа тој предложи и за *ai-ke-u* убедлива интерпретација, имено дека е и тоа етник на -εύς: Αἰγεύς од еден локалитет Αἰγαί, Αἰγύς или Αἴγεια, одн. Αἰγειαί. При тоа тој потцрта дека сите тие три термини претставуваат „une précision de la provenance des trépieds au point de vue local" и за поткрепа приведе повеќе аналогии од каде што се гледа дека животните, растенијата (стеблата) и предметите, а не само луѓето се означуваат со етникони, на пр.: Κρῆσσαι κύνες, Κρῆσσα — Σύρα, Λίβυσσα, Ῥοδία — σταφυλή, Λάκαινα — etc. — λίθος, λέβης ἐξ Ἄργους, Λάκαινα (κύλιξ), Δελφὸς τρίπους[14].

Што се однесува до отсуството на конгруенција во текстот на *ti-ri-po-de*, *ai-ke-u*, *ke-re-si-jo*, *we-ke*, TRIPUS$^a$ 2 τρίποδε дуал, што се гледа јасно и од бројните знаци покрај идеограмата, а Αἰγεύς и ΚρησιοϜέργης (критска работа, изработен во критски стил) — синг., треба да се забележи дека вакви недоследности во овие текстови, пишувани со примитивно, неадекватно за грчкиот, писмо, се среќаваат и на други места. Во вториот ред на истиот натпис стои: *di-pa*, *me-zo-e*, *qe-to-ro-we*, VAS$^a$ 1,каде што *di-pa* δέπας синг. се согласува со бројниот знак 1, а *me-zo-e* μέζοε компаратив 'поголеми' е во дуал. Грешки од ваков вид се среќаваат и во натписи со фонетско писмо од класичната епоха, а камо ли овде, каде што писарот морал да води сметка за 4—5 пати повеќе знаци. Но во случајов нас не интересираат формите на *-e-u*, -εύς кои како етникони овде имаат значење на присвојни придавки. Народот кај нас и денеска на сличен начин ги определува садовите и животните: стомна вранештичка, грне велешко, шарпланинец (пес) и др.

4. Термините *ai-mi-re-we* и *e-ka-ra-e-we*, кои често се повторуваат во кноската Dm серија за овците, ги квалифицираат овните. На плочките од оваа серија зад еден топоним, обично, следуваат двата израза и тоа во првиот ред *ai-mi-re-we* OVIS$^m$, а во вториот *e-ka-ra-e-we* OVIS$^m$, но има плочки кои содржат само еден од нив, сп. Dm 1182, 1183, 1184, 5181, само *e-ka-ra-e-we*. Забележително е дека бројот на овните зад *ai-mi-re-we* е секогаш далеку помал од оној на *e-ka-ra-e-we*, на пр.:

| | | | |
|---|---|---|---|
| Dm 1176+ | A | | *ai-mi-re-we* OVIS$^m$ 5 [ |
| | B | *ku-ta-to* (Κύταιον) | *e-ka-ra-e-we* OVIS$^m$ 61 [ |
| Dm 1177 | A | | *ai-mi-re-we* OVIS$^m$ 3 |
| | B | *ru-ki-to* (Λύκτος) | *e-ka-ra-e-we* OVIS$^m$ 24. |

---

[14] Ibidem.

Интерпретацијата на горните два израза не е лесна, зашто во подоцнешниот грчки не се наоѓаат адекватни зборови што би можеле да се употребат во вaква смисла. Авторите на *Docs* (стр. 210, 386) се обидоа да го објаснат *ai-mi-re-we* со αἱμύλος. Хесиод+, но значењето на придавката: 'оној што ласка, итар, лукав' не одговара на контекстот. П. Карадели[15] во формите на *-e-we* виде датив сингулар а термините ги објасни дека означуваат лица на кои им се испраќаат овни за жртвување на ἐσχάρα (паленици) и αἷμα (ἄπυρα ἱερά). Слично објаснение даде и Л. Р. Палмер (сп. *Interpr.* стр. 181). Нивната интерпретација беше подложена на критика од М. Лежен[16], прво затоа што во D- серијата од Кнос нигде не се спомнуваат жртви. Сите плочки од оваа серија се однесуваат за одгледување на овци[17]. Ова објаснение според него не одговара и од лингвистичка гледна точка, зашто кога едно име на -εύς е изведено од основа на *-a*, вокалот *-a* се елидира како во грчкиот од I милениум пр. н. е., така и во микенскиот, сп. σφαγεύς од σφαγή, κωπεύς од κώπη, *ko-to-ne-we* од *ko-to-na* κτοίνα и др. и не би се задржал ни во ἐσχάρα. Вистина има неколку примери на *-a-e-u*, како: *ka-ma-e-u* καμαεύς, *za-ma-e-wi-ja*, изведено од **za-ma-e-u*, но тие се според М. Лежен, веројатно, од среден род на -ᾰς[17a]. Исто така тој искажа сомнение во обидот да се објасни *ai-mi-re-we* со αἷμα. Затоа предложи ново толкување на овие два термина:

Терминот *e-ka-ra-e-we* го поврза со глаголот γράω 'јаде' гризе и кипр. γράστις 'фураж, храна за добиток' и реконструира збор *ἐγγρα̃ϝες којшто би означувал 'des bêtes a l'engrais' (добиток за гоење). За *ai-mi-re-we* *αἱμιλη̃ϝες искажа претпоставка дека би можел зборот да се доведе во врска со Хом. αἱμασιά 'плот, ограда'.

Иако за формите и образувањето на овие микенски зборови нема соодветна паралела во помикенскиот грчки, оваа интерпретација е возможна, зашто е во склад со духот и содржината на целата кноска D серија за добитокот. Ќе додадеме дека ваквата интерпретација наоѓа извесна поткрепа и паралела во пилските плочки од сродната Cn серија. Испитувајќи ја оваа серија[18], ние најдовме дека добитокот, главно овни, на пилскиот дворец бил наменет на прво место за г о е њ е (месо, лој), но дворецот бил исто така заинтересиран и за волната. Вкупниот број

---

[15] G. Pugliese Carratelli, *Nuovi studi sui testi micenei*, Parola del Passato IX, 1954, стр. 220. Исцрпната литература за различните интерпретации на овие два збора в. кај L. Deroy, *Deux termes de zootechnique dans les tablets Dm de Cnossos*, SMEA X, 1969, стр. 48—53.

[16] M. Lejeune, *Notes mycéniennes*, Parola del Passato fasc. 87, 1962, стр. 407—411.

[17] J-P. Olivier, *La serie Dn de Cnossos*, (со цитираната литература), Studi Micenei ed Egeo-Anatolici II, 1967, стр. 71—93. Сите Dm плочки, каде што се среќаваат горните термини, се пишувани од писарот бр. 117, кој што има написано најмногу плочки од D. серијата, в. J.-P.O., *Les scribes de Cnossos*, p. 60—62.

[17a] Истото мнение го споделуваат и A. Heubeck, IF 66, 1961, стр. 310; C. J. Ruijgh, *Études*, стр. 182, 263, но М. Д. Петрушевски, SMEA XII, 1970, стр. 125s. докажува дека *ka-ma* е именка од ж. р. и приведува примери на -α (ι) εύς од класичниот и покласичниот грчки Ἀρισβαιεύς од Ἀρίσβη, Κορωναεύς од Κορώνη и др.

[18] P. Hr. Ilievski, *A Re-examination of the Pylos Cn Tablets*, Atti e Memorie del 1° Congresso internazionale di Micenologia, Roma 1968, стр. 616—632.

на добитокот регистриран на пилските Cn плочки изнесува околу 11.500 (по категории: овни 8.200, овци околу 1.500, јарци околу 1.000 и кози 750). А вкупниот број на добитокот од кноската D серија (околу 100.000 само овни) е девет пати поголем од пилскиот. Како што покажа J. T. Килен[19], добитокот на Крит бил наменет пред сè за в о л н а и таму преработката на волна била на висока степен. Во Пил, изгледа, повеќе била развиена мануфактурата со лен, како што се гледа од PY Na серијата која се однесува за производство на големи количини лен. Но пилскиот дворец бил заинтересиран и за квалитетна волна, како што ќе видиме подолу. Дворецот во Кнос, обратно, најмногу бил заинтересиран за волната, но водел сметка и за тоа да има угоен добиток. Во запазените плочки од Dm серијата наоѓаме 318 овни, одбележени како *e-ka-ra--e-we*, веројатно „за гоење" во десет локалитети.

Што се однесува до *ai-mi-re-we*, по друг пат на испитување преку аналогии со пилските плочки и ние сме дошле до истиот резултат како и М. Лежен, поврзувајќи го зборот со αἱμός (Aisch.) <**saip-mo-* 'ограда, трло', изведен како αἱμασιά и лат. *saepes* од и-е. корен **saip-*[20]. Забележително е дека во индоевропскиот има повеќе различни корени со значење на 'ограда, плот' и сл[21]. Формата *αἱμι - ιλ - εύς, изведена со два суфикса: *-ilo-* и *-eus* е слична на образувањата со *-io-* и *-eus* (в. долу).

Овните означени како *ai-mi-re-we* напомнуваат на пилските OVIS+TA (*ta-to-mo* σταθμός) од Cn 4 и 595. Бројот како на едните така и на другите е доста ограничен. Од 8 локалитети во Dm серијата со *ai-mi-re-we* се одбележени само 29 овни. Има податоци од разни места и времиња[22] за тоа како и зошто се одгледувани овни во затворен простор (огради, кошари). Еден вид овни, обично кастрирани, вака биле чувани заради руното. Нив не ги стрижеле, освен малу на мевот, по три до четири години, потоа ги колеле, а кожата заедно со долгата волна, преработена, била употребувана како килим. Бидејќи овој начин на одгледување брави е многу скап, и најбогатите сточари не чувале повеќе од три-четири вакви овни. Не може да се каже со сигурност дали и во микенско време се одгледувале на ваков начин и со ваква цел овни, но има основание да се допушти дека пилските OVIS+TA (σταθμός) и кноските *ai-mi-re-we* OVIS$^m$ можеле да бидат токму од ваков вид.

И покрај сите тешкотии при идентифицирањето на изразите *ai-mi-re-we* и *e-ka-ra-e-we*, се гледа дека формите на *-eus*, кои ги квалифицираат овните, овде имаат функција на придавки. Тоа уште појасно се гледа од терминот *wo-ne-we*.

5. Зборот *wo-ne-we* исто така досега бил често третиран и за него се предложени различни идентификации. Според Морпурго-Дејвис,

---

[19] J. T. Killen, *The Wool Ideogram in Linear B Texts*, Hermathema, XCVI, 1962, стр. 38—72; *The Wool Industry of Crete in the Late Bronze Age*, The Annual of the British School of Archaeology at Athens, vol. 59, 1964, стр. 1—15.

[20] J. Pokorny, *Idg. etym. Wb.* стр. 878; H. Frisk, *Gr. etym. Wb.* стр. 39.

[21] Cf. *Re-examination of the PY Cn Tablets*, (б. 18) стр. 627s.

[22] Cf. Colum. VII, 4; Varro, *R. R.* II, 2. Во околината на Нови Пазар до скоро се одгледувале на ваков начин овни, главно, заради нивната кожа со долга волна, сп. цитираната статија во бел. 18, стр. 630s.

*Lexicon* s. v., vis verbi valde incerta. За овој збор сме пишувале и ние (сп. Жива Антика XVII, 1967, стр. 23—31), но во врска со поставеното прашање за адјективската вредност на -εύς, како и поради забелешката на проф. Галијано, потребно е пак да се запреме прво на неговата идентификација.

Терминот *wo-ne-we* се јавува трипати во пилските Cn плочки и еднаш во Кнос на еден фрагмент од сомнителна серија:

PY Cn40.2: Wa-no-jo wo-wo, pa-ro, po-so-pe-re-i, wo-ne-we OVIS$^m$75
Cn643.1: A-pa-re-u-pi, pa-pa-ro, wo-ne-we [OVIS$^m$] 40
Cn719.12: Wi-ja-we-ra$_2$, a-ke-ta, [wo-ne-]we OVIS$^m$ 100.

Единствениот пример на *wo-ne-we* во кноските плочки се јавува на еден мал фрагмент, 1335. Порано тој беше класиран во L серијата, а сега Ж.-П. Оливије[23] го префрли во X. Не е исклучено, како што ќе видиме подолу, дека и овој фрагмент ѝ припаѓа на D серијата која, како и пилската Cn серија, се однесува за ситниот добиток.

Во Cn плочките од Пил овој збор на трите места се јавува, речиси, во еднообразни формули. На *wo-ne-we* му претходи еден топоним, еден антропоним (со или без предлогот *pa-ro* παρό ат. παρά), а по него следува идеограма и бројни знаци. Идеограмата што следи зад зборот *wo-ne-we* е секогаш OVIS$^m$ (овен). Во Cn643.1 таа е оштетена, но преостанатите траги од нејзиниот долен дел (како што може да се види и од цртежот на PT II[24], стр. 67) покажуваат дека и овде таа треба да се чита OVIS$^m$.

Судејќи по завршокот *-e-we*, како кај горните примери *ai-mi-re-we* и *e-ka-ra-e-we*, очигледно е дека е зборот образуван со суфиксот -εύς, овде во ном. плур. -ῆϝες, зашто се однесува за поголем број овни. Бидејќи суфиксот -εύς често означува машка професија, во првата заедничка работа *Evidence*[25] Вентрис и Чадуик претположија дека *wo-ne-we* означува опис на некој човек во датив синг. *woinewei* 'wine dealer?'. Но во серијата, каде што се јавува *wo-ne-we*, нема ниеден друг збор што укажува на професија или занимање. Освен тоа, необична би била појавата на професија како што е оваа на „винар" во текстови што се однесуваат за добиток. Зборот *wo-ne-we* во Cn серијата се јавува во апсолутно иста положба како и *pa-ra-jo* παλαιοί и, следователно, тој има иста функција, не определува лице, ами — добитокот означен со идеограма.

М. Дориа во својот труд *Interpretazioni di testi micenei* II[26] дојде до заклучок дека терминот *wo-ne-we* означува боја: „del colore del vino" — во фигуративна смисла — и укажа на фактот дека бојата на животните наменети за жртвување кај старите народи играла значајна улога. Меѓутоа,

---

[23] J.-P. Olivier, *Les scribes de Cnossos*, Roma 1967, стр. 187.

[24] E. L. Bennett, Jr., *The Pylos Tablets*, Texts of the Inscriptions found 1939—1954 Princeton 1955, стр. 67.

[25] M. Ventris and J. Chadwick, *Evidence for Greek Dialect in the Mycenaean Archives*, Journal of Hellenic Studies, T. 73, 1953, стр. 97; cf. уште *Docs*, стр. 412.

[26] M. Doria, *Interpretazioni di testi micenei* II, le iscrizioni della classe Cn di Pilo, Istituto di Glottologia, Trieste 1958, стр. 24.

Л. Р. Палмер[27] ја отфрла оваа интерпретација, бидејќи, според него, етимолошката идентификација на *pa-ra-jo* како παλαιοί 'стари' и *wo-ne-we* како ϝοινῆϝες 'винени по боја', не образува убедливо семантичко спротивставување. Според Палмер *wo-ne-we* е еден ном. плур. од категоријата на добитокот од пилскиот дворец *ϝορνον наместо ϝάρνον(?).

Во списоците на ситниот добиток, каков што е описан во Cn плочките од Пил би можело да се очекува и еден термин за ϝάρνον, како контраст на παλαιός. Во плочките од D серијата на Кнос има други термини кои ја одбележуваат возраста на овците: *pa* (=*pa-ra-jo*) παλαιοί 'стари'; *pe* (=*pe-ru-si-nu-wo*) περυσινϝός 'од ланската година'; *za* (=*za-we-te*/-*jo*) ат. τῆτες, јон. σῆτες 'од оваа година' и др. Очигледно, дворците како од Кнос така и од Пил воделе сметка секоја година да се заменува извесен број стари брави со млади. Но во пилските плочки описот на добитокот според возраста не е даден така подробно како во Кнос, што индиректно укажува дека намената на добитокот описан во пилските Cn плочки можела да биде поинаква отколку таа на добитокот од кноската D серија[28].

На аргументацијата од Палмер, кој по секоја цена сака да види семантичко спротивставување меѓу *wo-ne-we* и *pa-ra-jo*, треба да се забележи дека само во Cn 40.1 и 2 овие термини се јавуваат еден зад друг, а во другите плочки тие се разделени или се јавува само еден од нив. Второ, треба да се истакне дека Cn серијата, изгледа, е составена од плочки со различна содржина, макар што на сите фигурираат идеограми на добиток. Дури во една иста плочка одделни редови содржат различни видови на податоци. Има основание да се претположи дека долгите списоци на Cn плочките од Пил, каде што се јавува *wo-ne-we*, се составени врз база на помали плочки од типот на Cn453 и Cc660, поточно како пилските плочки на Ep од Eb и En од Eo серијата.

Од друга страна, малите плочки од Cn серијата кои, изгледа послужиле за база на долгите списоци, можеле да се разликуваат како по форма така и по содржина, особено ако биле пишувани од разни писари. Познато е дека Cn плочките се пишувани од неколку писари. Е. Л. Бенет[29] му припиша некои од овие плочки на писарот бр. 21, а, Ж.-П. Оливије[30] откри уште две нови раце: бр. 5 (Cn 202?, 285, 328, 436?) и бр. 6 (Cn 643, 655, 719). Освен тоа, некои одделни редови во овие плочки биле пишувани од друга рака, како на пр. првиот и осмиот ред од Cn 599, идеограмата на човек во Cn 595.2 и др. Плочките што го содржат зборот *wo-ne-we* им припаѓаат на двајца писари: Cn 40 на бр. 21, а Cn 643 и 719 на бр. 6. Ова може да биде, до извесна степен, причина за разликата во содржината на одделните редови во една иста плочка. Во списоците што содржат хетерогени податоци, очигледно *wo-ne-we* не мора да биде

---

[27] *Interpretation of Myc. Gr, Texts*, стр. 464, сп. уште Letters on SHEEP and WOOL texts, Nestor 1. III 1963, стр. 275s.

[28] Поподробно за тоа в. во цитираната статија (бел. 18) passim.

[29] Athenaeum, NS 36, стр. 330.

[30] Соопштено со писмо од 10. II 1966, за кое и на ова место му искажувам благодарност.

спротивставено семантички на *pa-ra-jo*, ами може да укажува на некоја друга категорија на овни.

Една систематска студија на целата Cn серија може да го поткрепи ова мнение. Фактот што во запазените плочки од оваа серија можеме да видиме стада разделени според полот, возраста и други квалитети, нè води до заклучокот дека добитокот, собран од службениците на дворецот како данок биле намерно класирани на ваков начин и предаден на одделни лица за чување. Сосема е природно во одгледувањето на добитокот старите и слабите брави да се одлачуваат од главното стадо, да се гојат и потоа се колат за месо. Во Cn плочките овните означени како *pa-ra-jo*, веројатно, се одделени со истата цел. Тие не се чувале за следната година. Ако *wo-ne-we* означува 'јагниња', како што претполага Палмер, би требало бројот на *wo-ne-we* да биде приближно ист како и на *pa-ra-jo* за да ги заменат. Таков е соодносот меѓу старите брави и јаганцата во кноската D серија. Меѓутоа, во Пил бројот на *pa-ra-jo* овните (Вкупно 1.410) е далеку поголем од оној на *wo-ne-we*, какви што има само 115. Очигледно е дека овде не може да се бара семантичко спротивставување меѓу *pa-ra-jo* и *wo-ne-we*.

Составот на бравите, повеќето од кои се машки (в. горе т. 4 и б. 18), во плочките од пилската Cn серија, како што спомнавме, укажува дека главната цел на дворецот била да добие угоен добиток за месо. Но, се разбира, дворецот, како и секој стопан-сточар, гледал да добие и друг профит од добитокот. Секако тој бил заинтересиран и за волната и ние сметаме дека терминот *wo-ne-we* ги детерминирал овните според видот (бојата и квалитетот) на нивната волна.

6. Претпоставката на Л. Р. Палмер дека *wo-ne-we* претставува алтернативна ортографија за Ϝάρνον (ἀρνίον), 'јагне', како контраст на *pa-ra-jo*, среќава тешкотии како од ортографска гледна точка на линеарното В писмо, така и од лингвистичка:

А. Зборот ἀρήν, ἀρνός, крит. Ϝαρήν 'јагне' е откриен во микенските плочки и тоа во личното име *wa-ni-ko* PY Jn 478.4 Ϝαρνίσκος, cf. Ἀρνίσκος, Paus. VI, 17, 7, од основата на **wərn-* 'јагне'; во придавката *we-re-ne-ja* PY Ub 1318, каде што се зборува за кожи и предмети изработени од кожа, веројатно *wreneja*[31] (διφθέρα) 'јагнешка кожа', како и во придавката *wo-ro-ne-ja* MY Oe 111.2 покрај идеограмата за волна, веројатно со значење 'јагнешка волна'. Проф. Петрушевски го откри зборот ἀρήν во *wa-na-so-i*, *wa-na-se-wi-jo* Ϝαρνασοί, ϜαρνασήϜιος[32]. Се претпо-

---

[31] Mabel Lang, AJA 62, стр. 191; A. Heubeck, Bibl. Orientalis, 17, стр. 19; J. Chadwick — L. Baumbach, *The Mycenaean Greek Vocabulary*, Glotta XLI, 1963, стр. 175.

[32] Cf. *Discussions mycénologiques*, Жива Антика XII, стр. 294—312; *Микенолошки прилози*, Годишен зборник на Филоз. фак. XVI. стр. 186s.; *Wa-na-so-i et le probléme de la palatalisation en grec mycénien*, реферат на V интернационален колоквиум во Саламанка, 1970 passim; *Првобитните палатали и палатализацијата во грчкиот јазик од микенската епоха*, Прилози I, МАНУ, Скопје 1970, passim, каде што покажа дека *wa-na-so-i* не е од *wanak (t)-ia* Ϝάνασσα, ами дека е тоа топоним Ϝάρνασσα поврзан со еден теоним Ϝάρν(ασ)ος, изведен од основата **u̯arn-* 'јагне'. Примери на топоними од оваа основа се среќаваат по целиот Медитеран и Балкански Полуостров. Овде може да се спомене и месноста (село) *Арнакија* крај с. Матка, Скопско. Забележително е дека терените овде се многу погодни за одгледување на јаганца (има убави, благи

лагаше дека зборот ἀρήν е содржан во личното име *wa-na-ta-jo* KN V 466.2; PY Eb 369, etc. *Warnataios* (*Docs*. стр. 426) и во прв*и*от дел од топонимот *wa-no-jo wo-wo* = *Warnoio Worwos*, но кога Ж.-П. Оливије[33] ги сврза фрагментите KN Ch 5724+X 5953, се откри зборот *wa-no-/qe/* како име на вол што претставува сериозна пречка за идентификацијата на *wa-no* со ϝαρήν 'јагне'[34].

Претпоставката на Л. Р. Палмер (BICS, 1955, 2, стр. 36) дека *wo-ro-ne-ja* е *scriptio plena* за *worneia* или *wroneia* (со метатеза) беше радо прифатена од другите микенолози[35]. Но обидот да го поврзе и *wo-ne-we* со истиот корен не е основан. Во микенскиот, вистина, се среќава алтернирање на *-or/ro-* од вокалското *r*, на пр. *to-no* PY Ta 707.1,—708 1 etc. =*thornos*, кипарски θόρναξ и *to-ro-no-wo-ko* KN As 1517.11 = **thronoworgos*?; *ma-to-pu-ro* PY Mn 1412.2 = *Mator-pulo* < *matr̥-*[36], макар што не е сосема сигурно дали овие зборови образуваат наполно соодветни парови, како што се искажа критички Ана Морпурго Дејвис[37]. Слично алтернирање на *-or/ro-* во *wo-ne-we* наспроти *wo-ro-ne-ja*, какво што сака да види Палмер е помалу сигурно не само затоа што зборот **worneus* од коренот **wərn-/*urn-* со значење на јагне не се јавува во подоцнешниот грчки (зад *w* се претполага едно *ə* кое во грчкиот развива *a*), ами и поради тоа што е крајно проблематично дали овие два збора се изведени од ист корен.

Сите микенски зборови (cf. *Mycenaeae Graecitatis Lexicon* на А. Морпурго, стр. 366—367) што почнуваат со *wo-n-* се идентифицирани со коренот *woin-o-* 'вино' и Л. Р. Палмер ја прима оваа идентификација освен за *wo-ne-we* (cf. *Interpr. of Myc. Gr. Texts*, стр. 464), на пр. *wo-no* PY 20,2 ϝοῖνος, *wo-na-si* KN Gv 863 во текст што се однесува за плодородни дрвја и за земјоделски продукти = ϝοινάσσι 'во (со) лозјата' (*Docs* стр. 412, L. R. Palmer, *Interpr.* l. c.); *wo-ne-wa*, лично име, PY An 654.2 *Ϝοινέϝας (cf. O. Landau, *Myk.-griech. Personennamen*, s. v.), *wo-no-qo-so*, име на вол, KN Ch 897, — 1015 Ϝοινόϙορσος[38], етниконот *wo-no-wa-ti-si* PY Vn 48.6; Xb 1419 v. 2, покрај теонимот *di-wo-nu-so-jo*, Οἰνωᾶτις

---

и тревни падини), додека од спротивната страна на реката Треска, јужно од манастирот Св. Никола, каде што е теренот стрм и каменит, не случајно има локалитет *Козар*.

[33] *Proceedings of the Cambridge Colloquium on Myc. Studies*, стр. 82.

[34] A. Morpurgo—Davies, *The Treatment of r̥ and l̥ in Mycenaean and Arcado-Cyprian*, Atti e Memorie del 1° Congresso Internaz. di Micenologia, Roma 1968, стр. 805s. се однесе критички кон идентификацијата на *wa-no-jo* и *wa-ni-ko* со ϝαρνός, бидејќи зборот ἀρνός бил похомерски и се сомнева дека ваква форма би можела да се јави во микенскиот. Меѓутоа, подоцнешната номинативска форма ἀρνός (Aesop) се поклопува со старата генитивска наставка, а познато е дека лични имиња се образувани од разни основи, сп. Ζήνων, Ζηνό-δοτος/-φιλος од акузат. форма, Δίων, Διό-δωρος од основата Δι- на Ζεύς

[35] Cf. A. Morpurgo, ibidem.

[36] A. Heubeck, *Zu einigen Namen auf den Pylos-Tafeln*, Kadmos I 1962, стр. 61s.

[37] A. Morpurgo, ibidem.

[38] Сп. М. Д. Петрушевски, Жива Антика XI, 1961, стр. 250. Ова објаснение веднаш потоа го прими и М. Lejeune, *Noms propres de boeufs à Cnossos*, REG, 76, 1963, стр. 6.

од Οἰνόη, ϜοινόϜα (ΔιϜονύσοιο)[39]. Нема сомнение дека и во формата *wo-ne-we* се крие зборот οἶνος и означува боја на вино, како и во првиот дел од името *wo-no-qo-so* (в. бел. 38) и др.

В. Во класичниот грчки има образувања на -ιδεύς за малите и младенците кај животните, особено кај птиците, на пр. ἀετιδεύς 'орле'; ἱερακιδεύς 'јастрепче, соколче'; ἀλωπεκιδεύς 'лисиче'. Само σκυλακεύς 'кученце' и ἐχιεύς 'змијче' се образувани со -εύς, но очигледно овие форми се настанати по аналогија на деминутивите на -ιδεύς. Просто е невозможно во микенскиот да се јават вакви образувања, зашто сите примери од ваков вид се од многу подоцнешно време; кај Хомер тие не се среќаваат, а во микенскиот нема ниеден збор што завршува на *-i-de-u*. Така, и од формална страна не е веројатно *wo-ne-we* да означува Ϝόρνον наместо Ϝάρνον како што претполага Палмер.

7. Фрагментот од Кнос 1335, каде што се јавува зборот *wo-ne-we* како единствен пример во кноските плочки, е многу мал и е многу ризично од него да се извлекуваат некакви подалекусежни заклучоци. Вториот збор *-ni-ki-jo* беше дополнет и прочитан *po*]*-ni-ki-jo* φοινίκιος 'црвен',. Врз основа на ова би можело да се очекува дека и *wo-ne-we* од првиот ред на фрагментот означува боја 'винени'. . .

Меѓутоа, иследувањето на ракописите во глинените архиви и одредувањето на писарите од страна на Ж.-П. Оливие[23] го доведе во прашање ваквото толкување на натписов. Порано, како што спомнавме, фрагментот беше класиран во L серијата која се однесува за волна и ткаенини, но врз основа на ракописот тој го прекласира во X. Дж. Чадуик верува дека фрагментот KN X 1335 им припаѓа на плочките од Ga серијата, бидејќи тој е пишуван од писарот бр. 136 којшто ги написал плочките од оваа серија од 414—423 и плочките од серијата Og 424 до Og 427, како и некои други од E серијата 749, 849?. Поради тоа Чадуик смета дека зборот *po*]*-ni-ki-jo* речиси сигурно означувал име на некој зачин, а не адјектив со значење на боја. Во првиот ред, каде што се чита *wo-ne-we*, тој сега претполага еден етник и се обиде да реконструира едно име, како [*e-ta-*]*wo-ne-we* кое се јавува во L 5842.2 и др.

Сепак има извесни факти кои зборуваат и против една ваква интерпретација на фрагментот 1335. Прво, против класификацијата во Ga серијата зборува местото каде што е најден фрагментот, имено во одделението каде што е откриен главниот архив за овците, т. е. плочките од D серијата, додека Ga плочките се откриени во еден ходник на спротивната страна од дворецот којшто е познат по големите димензии. Чудно е како можел тој фрагмент да се најде толку оддалечен од својата матична серија. Второ, колку и да е интересно и примамливо, реконструирањето на името [*e-ta-*]*wo-ne-we* останува сомнително и несигурно сè додека не се најде откршениот дел. — Така и во PY Ta 709 повеќемина микенолози го дополнуваа фрагментот [. .]-*u* врз основа на Ta 641 како

[39] A. Heubeck, Kadmos I, стр. 62—64 се обидуваше овде да реконструира форма **Woinowonts*. а М. Д. Петрушевски, Жива Антика XI, 1962, стр. 278, сп. и Годишен зборник на Фил. фак., Скопје, том 16, стр. 181, 198, откри документирани форми, сп. Οἴνη, Οἰνόη, Οἰνῶτις кои наполно одговараат на микенската.

*ai-ke-u*, и тоа им служеше за доказ дека вредноста на **34 = ai*, но со откривањето на средниот фрагмент Ta 709+712, тука се прочита сосема друг збор: *o-pi-ke-wi-ri-je-u* (за којшто станувате збор горе). Затоа, сосема е прав проф. Петрушевски кога забележува дека е потребна голема претпазливост во реставрирањето на фрагментарните натписи[40]. Со оглед на местото, каде што е најден фрагментот 1335, не е исклучено дека тој ѝ припаѓа на D серијата и зборот *wo-ne-we* од овој фрагмент, исто како и во пилските Cn плочки, означува вид на овни, одн. руна според бојата и квалитетот на нивната волна.

8. Идентификацијата на *wo-ne-we* со ϝοινῆϝες 'винени по боја' е далеку полесно да се прими како од лингвистичка гледна точка, така и од аспект на историски податоци од подоцнешно време. Винената боја често се употребува за опис на животни и птици. Зборот ϝοινέες дури е и документиран кај Хесихија како γοινέες· κόρακες, но досега никој на него не укажал. Οἰνίαξ е и еден вид на гулаб (cf. Arist., *Hist. anim.* V, 13, 544b) — χρῶμα δὲ ἔχει οἰνοπόν (кај Athen., *Deipnosoph.* IX, 394a), Οἰνάς е исто така познато како име на куче (cf. Xen., *Cyneg.*, 7, 5). Според Scholia B ad Iliadem οἴνοπε βόε се οἰνώδεις εἰς τὸ ὁρᾶν· οἱ δὲ μέλανες. Не е чудно што се наречени и гавраните ϝοινέες, како што се гледа од глосата на Хесихиј. Во микенскиот *wo-no-qo-so* вол што има задник 'во винена нијанса' (види бел. 38) укажува дека виненатa боја служела и во микенско време како маркантен белег особено за животните. Така, сосема е возможно и овците да бидат наречени ϝοινῆϝες 'темни, црвеникави'. Познато е дека имало и има овци со волна од ваква боја, сп. Хом. Od. IX, 425—426:

ἄρσενες ὄιες ἦσαν εὐτρεφέες δασύμαλλοι
καλλοί τε μεγάλοι τὲ, ἰοδνεφὲς εἶρος ἔχοντες

Показателно е што се тие и кај Хомер ἄρσενες како во микенскиот OVIS$^{m}$. Сп. уште Od. IV, 135; Plin., *Nat. Hist.*, VIII, 190; Colum., VII, 3, 2; Vitr. VIII, 3, 14. Овде можем да приведам и еден пример од личен опит. Пред неколку години во подножјето на Пелистер крај Битола видов едно куцовлашко стадо со црни овци чија волна на сонцето се преливаше во црвеникава нијанса. Кога потоа го прашав еден агроном-сточар[41] каква е бојата на тие овци, тој ми одговори кусо: „винена".

Забележително е дека овци со црвеникав пигмент, наречени турски к а в а р џ и к 'гргурави' поради формата и квалитетот на нивната волна, доскоро биле одгледувани во Североисточна Бугарија. Т. Савов во прирачникот *Развитие на Овцевъдството в България*[42] меѓу другото одбележува: „Во Североисточна Бугарија, вклучително и Добруџа, пред ослободувањето на Бугарија од турско ропство наред со месните бели овци

---

[40] Idem, Годишен зборник на Фил. фак., Скопје, том 16, стр. 180.

[41] Димитар Попоски, проф. на Вишата агрономска школа во Битола.

[42] Изд. на БАН, Академия на селскостопанските науки, София 1964, стр. 104—105 сп. уште Т. Савов. ***Развитие на овцевъдството в България до освобождението ѝ от турско ропство***, Известия на Инст. за животновъдство X, София 1959. П. Белевска, ***Овцевъдство***, София 1964, стр. 266s.

биле размножувани и **пигментирани** со **бакарноцрвена боја** (спационираното наше), познати со називот каварџик, кој назив го карактеризирал квалитетот на волната и кожичките на јагнињата. Овие овци биле познати и со друго турско име (**бакар кармиз — бакарноцрвени** — спационираното наше) кое ја карактеризирало бојата на волната. . .".

Турски документи од 15. и 16. век што се однесуваат приближно за ист предмет како микенските Cn плочки од Пил, при сè што се временски и просторно доста оддалечени од микенските, пружаат податоци кои до извесна степен ја поткрепуваат тезата дека терминот *wo-ne-we* со значење 'винени' можел да се јави во документи одваков вид. Од еден таков документ[43] од 1576/77, кој претставува наредба од највисоката турска власт за реквизиција на ситен добиток од неколку околии во Бугарија, може да се види дека некои околии биле задолжени да соберат *каварџик*, или *бакар кармиз* овци. Така, 857 џелепи (лица, одговорни за реквизиција на овци за снабдевање со месо на турската администрација и армија) биле задолжени да соберат од Софиската област 35.185 каварџик овци; 150 џелепи од околината на Берковица да соберат 5.055 каварџик овци и т. н. Од други околии пак се барале обични овци, т. е. онакви какви што се одгледувале таму, за што администрацијата имала податоци. Макар што собраниот добиток бил наменет за месо, од овие и други[44] турски документи може да се види дека џелепите морале исто така да се грижат за волната, кожите и др. продукти. Со оглед на тоа што во организацијата на сточарскиот живот има многу конзервативизам (слики од сточарскиот живот дадени од Хомер можат да се видат и денеска на Балканскиот Полуостров), овие турски документи, и покрај тоа што се од еден општествен строј различен од микенскиот, би можеле да фрлат извесна светлина на микенските плочки од пилската Cn и кноската D серија.

9. Формата *woineus* плур. *woinēwes* за *wo-ne-we* беше претпоожена уште во почетокот на дешифрирањето на линеарното В писмо. Но бидејќи потоа беа дадени различни сугестии за содржината и значењето на оваа форма, неопходно беше едно преоценување на досегашните интерпретации и утврдување на она значење што е најосновано како од формата така и од содржинска страна. Нашето иследување од ортографска, лингвистичка и историска страна ја потврдува идентификацијата на *wo-ne-we* со ϝοινῆϝες = 'винени' како сосема возможна и приемлива. Што се однесува пак до синтактичката функција на терминот *wo-ne-we*, јасно е дека тој ги детерминира овните според нивната боја, т. е. зборот има значење блиско до придавското.

Водејќи сметка за фактот дека -ευς во помикенскиот грчки е, главно, номинален суфикс, спонтано се наметнува прашањето: Дали е возможно формите изведени со суфиксот - εύς, да имаат адјективско значење? Може ли ова значење да се потврди од други помикенски примери? — Треба да се одбележи дека меѓу разните видови на форми обра-

[43] Народна библиотека, София, ркп. бр. 6038 (со превод).
[44] Сп. цитираната статија во бел. 18, стр. 621s.

зувани со суфиксот - εύς, како во класичногрчкиот, така и во микенскиот има апелативи кои определуваат животни според некој карактеристичен знак, на пр. јон. οὐρεύς, ат. ὀρεύς 'муле, мазга', планинско животно, τραπεζεύς 'пес, хранет крај м а с а т а на неговиот стопан'. Кон овие називи би можело да се додаде и гореспомнатата глоса од Хесихија γοινέες· κόρακες. Во микенскиот покрај *wo-ne-we*, кон истата категорија на зборови што ги детерминираат бравите припаѓаат и термините: *ai-mi-re-we* и *e-ka-ra-e-we* (в. горе т. 4.). Според нивната синтактичка функција во Dm серијата, како и *wo-ne-we*, во PY Cn серијата, тие претставуваат еден вид придавки.[45]

10. Во микенскиот, како и во класичногрчкиот, суфиксот - εύς е главно именски. Тоа се гледа јасно од фактот што од имениците на - εύς, се изведувани придавски форми со *-io-*, сп. *i-je-re-wi-jo* KN K 875.6, адј. изведен од *i-je-re-u* ἱερεύς, [*h*]*ierēwion* ('ad sacerdotem spectans'), (A. Morpurgo, *Lexicon*, s. v.), *a-ke-re-wi-jo* MY Ge 603.5; 604.4, етник изведен од топонимот *a-ke-re-u* и др. На прв поглед изгледа необично да се бара придавско значење во форми образувани со овој суфикс. Но треба да се одбележи дека има разни видови на форми образувани со - εύς, како што истакна M. Leroy[10] во својата студија *A propos des noms en* - εύς и придавското значење не е невозможно кај некои образувања со овој суфикс како во микенскиот така и во помикенскиот грчки. Едно такво значење на βοεύς е опширно образложено од Szémerenyi[46]. Проф. Петрушевски[47] пак истакна дека првобитното значење на οἰκεύς било посесивно: „Бидејќи првобитната форма *οἰκίος била веќе кај Хомер излезена од употреба, била заменета од едно секундарно образување οἰκεῖος (Хомер οἰκήιος), изведено од οἰκεύς, к о е е, с а м о т о, е д н о п о с т а р о о б р а з у в а њ е од οἶκος, и з в е д е н о с о с у ф и к с о т - εύς, којшто е познат од микенската епоха и к о ј ш т о с л у ж и з а о б р а з у в а њ е е т н и ц и, т. е. с о и с т а ф у н к ц и ј а к а к о и п о с е с и в н и о т - с у ф и к с *-io-* (подвлеченото наше). Термините *ai-ke-u*, **34-ke-u* и *o-pi-ke wi-ri-je-u*, кои ги определуваат триподите според местото од каде што потекнуваат, како и други бројни етници, исто така имаат посесивно значење. Овде би можел да се спомне и називот на садови *ka-ra-re-we* KN Uc 778.1; PY Fr 1184.3 χλαρῆϝες[48] којшто ги квалифицира садовите што содржат масло (масленици, масларници). M. Лежен[49] исто така допушта дека некои форми на - εύς во извесни случаи во микенскиот можат да имаат и адјективска функција.

Познато е дека суфиксот - εύς служи многу често за образување називи на професии и занимања. Со ова значење - εύς се доближува до

[45] Не можеме да се согласиме со L. Deroy, SMEA X, стр. 48—53, дека овие два термина означуваат лица во дат. синт.: *e-ka-ra-e-we* *ἐγκλαῆϝει 'на вијачот' и *ai-mi-re-we* *ἁμιλλῆϝει (??) 'на победникот'. Вакви форми не се документирани во подоцнешниот грчки, а втората не одговара ни од ортографска гледна точка (*ai-*:*a-*).

[46] Gedenkschrift Paul Kretschmer II, 159s.

[47] Жива Антика XV, 1965, стр. 288.

[48] Cf. M. Д. Петрушевски, Жива Антика XI, 1961, стр. 96: χλαρεύς = χλαρός (c.-à-d. ἐλαιηρός) ἀμφορεύς.

[49] La Parola del Passato 1962, стр. 409.

суфиксот -της/τηρ за образување на *nomina agentis*. Близината во значењето на овие два суфикса може да се види од нивното алтернирање, како: οἰκεύς: οἰκέτης од οἶκος, микенското *ko-to-ne-we* PY Be 995 κτοινῆϜες: *ko-to-ne-ta* PY Eb 901.1 κτοινέτᾱς, можеби *e-ro-pa-ke-u* KN As 4493.2: *e-ro-pa-ke-ta* MY Fo 101.9 и др.

Но како што алтернира со -της/-τηρ, има примери од кои се гледа дека суфиксот -εύς алтернира и со типично адјективскиот, посесивниот суфикс *-io-*, што покажува дека -εύς може да има и адјективска функција. Примери со вакво алтернирање се јавуваат кај Хомер на пр. личното име на козарот од Одисеја: Μελανθεύς: Μελάνθιος. Такви алтернирања има во микенскиот повеќе отколку -εύς: -τηρ/-της: *ka-ri-se-u* KN As 1516.9; As 5866.1; PY Jn 431.22; MY Au 102.3 Χαρισ(σ)εύς: *ka-ri-si-jo* PY Jn 706. 16 Χαρίσιος (или -ων ), изведени од χάρις, основа χαριτ-, *po-i-te-u* KN Da 1083 Φοιτεύς: *po-i-ti-o* KN Da 1314 Φοίτιος?, *po-te-u* PY An 519.7; Cn 45.13 Ποντεύς: *po-ti-jo* KN B 804.3 Πόντιος, *pu-te-u* PY Jn 431.12 Φυτεύς?: *pu-ti-ja* PY An 340.10; Qa 1294. Истата алтернација може да се допушти во *a-ki-re-u* KN Vc 106, *a-ki-re-we* PY Fn 79.2 Ἀχιλλεύς: *a-ki-ri-jo* PY Xa 1387, сп. *pu₂-ra₂-a-ki-re-u* PY Nn 228.3: *pu₂-ra₂-a-ki-ri-jo* PY Na 425 име на место или етник. Макар што цитираните примери се главно лични и месни имиња, сепак ова алтернирање е доста показателно за семантичката вредност на -εύς.

Забележителен е исто така фактот што има многу изведенки со суфиксите *-io-eu-*, главно лични имиња и етници: *do-ri-je-we* PY Fn 867.5 ΔωριήϜει, *pe-di-je-we* PY An 654.1 ΠεδιῆϜες cf. *pe-di-je-wi-ja*, сп. уште: *o-pi-ke-wi-ri-je-u*, *ro-u-si-je-wi-ja*, *tu-si-je-u* и др. Ова удвојување на суфикси со исто значење личи на македонските презимиња на *-ов/ев-ски*: *Стојановски*, *Заревски*) со два суфикса кои се словенски посесиви. Сето ова покажува дека и суфиксот -εύς можел да има придавско, посесивно значење.

Заслужува внимание и фактот што некои изведенки со -εύς во микенскиот означуваат с о п с т в е н и ц и, п о с е д н и ц и, на пр. *ka ma-e-u* „qui *ka-ma* habet" (A. Morpurgo, *Lexicon*, s. v.), *ko-to-ne-we*, ном. плур од **ko-to-ne-u* има речиси исто значење како и *ko-to-no-o-ko* κτοινόχος „qui *ko-to-na* (κτοίνα) habet" (A. Morpurgo, ibid. s. v.).

11. Врската меѓу -εύς и посесивниот словенски суфикс *-ев/-ов* е одамна забележана од Бругман[50]. Посесивниот карактер на бројните етници на -εύς е истакнат од проф. Петрушевски во трудот *Die griech. Nomina und die kleinasiatischen Ethnika auf* -εύς[51]. Овде е собран интересен материјал на малоазиски етници на -εύς кои се, како нагласува Стефан Византиски, најчесто карски, сп.: Εὔθηναί, πόλις Καρίας, τὸ ἐθνικὸν κ α θ' ἡ μ ᾶ ς Εὐ θ η ν α ῖ ο ς, κατ' ἐκείνους δὲ Εὐθηνεύς и др. (в. о. с. стр. 24).

[50] Cf. Brugmann-Thumb, *Griech. Gramm.*, стр. 182.

[51] в. бел. 2.

Според Buck[52], Petersen[53], Risch[54], Chantraine[55] и др. филолози формите со суфиксот -εύς се типично грчки, без паралела во другите индоевропски јазици. Но нагласувањето на Стефан Византиски дека најмногу етници на -εύς се од карско потекло, покажува дека овој суфикс се јавува и во другите и-е. јазици. Мнението дека е -εύς негрчки суфикс е крајно и неодрживо[56], но при развојот на овој суфикс во грчкиот[57] не може да се одрече и извесно влијание од други и-е. јазици, на прво место од малоазиските (карски, ликиски, лидиски). Се знае дека Карците порано живееле во Грција и на медитеранските острови, од каде што биле потиснати од Грците во Мала Азија (cf. Thuck. I, 8). Паралели со овој суфикс можат да се најдат и во други и-е. јазици, индо-ирански, балто-словенски.

Познато е дека суфиксот -εύς претставува понатамошен развој на индоевропските *u*-основи[58]. Во грчкиот придавките и именките (главно nomina agentis), образувани од овие основи се делат во два типа. Придавките од типот πολύς, како и во староиндискиот *purus*, образуваат ном. и акуз. синг. од *u*-основата: ном. на *-us* м. р., акуз. на *-um* (-υν), запазувајќи го акцентот на основниот вокал. Но именките, како и придавките во косите падежи, имаат развиено суфикс *-eu-* којшто е всушност полна степен по однос на вокалот *-u-*. Има примери кои јасно зборуваат за допирите на овие два аблаутни степена не само кај придавките, ами и кај именките: Во архајскиот грчки (главно од натписи) се среќаваат едни исти лични имиња на -υς/-υν, покрај соодветните форми на -εύς како на пр.: Ἶφυς: Ἰφεύς, Θεσυς: Θησεύς, Νέρυς: Νηρεύς, Νίκυς: Νικεύς, Οἶνυς: Οἰνεύς, Πρωτυς: Πρωτεύς, Φιλυς: Φιλεύς. Има извесно основание да се допушти претпоставката дека, како што меѓу формите на *u*-основите од I тип има и придавки (ἡδύς) и именки (πῆχυς, ἰχθύς), би можело да се очекува дека во постарата фаза на грчкиот и меѓу формите на -εύς имало не само именки, ами и придавки.

Покрај веќе спомнатите форми на -εύς кои определуваат било лица, на пр. бројните етникони или хомерското и класичногрчкото οἰκεύς 'домашен слуга', било животни, како τραπεζεύς (κύων) микенското

---

[52] C. D. Buck, *Comparative Grammar of Greek and Latin*, Chicago 1955, стр. 201.

[53] Buck-Petersen, *A Reverse Index of Greek Nouns and Adjectives* стр. 27.

[54] E. Risch, *Wortbildung der homerischen Sprache*, Berlin 1937 стр. 143.

[55] P. Chantraine, *Morphologie historique du grec*, Paris 1961, стр. 99s.

[56] В. особено M. Leroy, o. c., стр. 223s. Со ова мнение се согласи и F. Schachermeyr, PWRE XXII, 1954, col. 1518s., којшто е инаку склон да види во грчкиот многу елементи неиндоевропски.

[57] Сè повеќе во науката си пробива пат тезата дека грчкиот јазик, како посебен индоевропски идиом, бил формиран на теренот на сегашна Грција од јазикот на индоевропски племиња што започнале да доаѓаат негде околу 2.000 година пр. н. е.и јазикот на староседелците — пак индоевропјани, сп. J. Chadwick, *The Prehistory of the Greek Language*, Cambridge Ancient History, II ed. vol. II, ch. 39; *Aegean History*, Studi Clasice XI, Bucureşti, 1969, стр. 11; *Greek and Pre-Greek*, Transactions of the Philological Society, 1969, стр. 81 ss.

[58] Cf. E. Schwyzer, *Griech. Gramm.* I, стр. 476s.

